ЛИЛЈАНА МИНОВА-ЃУРКОВА

# СИНТАКСА НА МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК

СКОПЈЕ 1994

Рецензенти

*Акад.* *БЛАЖЕ КОНЕСКИ*
*Акад.* *ЗУЗАНА ТОПОЛИЊСКА*

Компјутерска обработка
и графичко уредување

*ИГОР ЃУРКОВ*

CIP - Каталогизација во публикација
Народна и универзитетска библиотека
"Климент Охридски", Скопје

808.66-56(075.8)

**МИНОВА-Ѓуркова, Лилјана**
Синтакса на македонскиот стандарден јазик / Лилјана Минова Ѓуркова. - Скопје : Радинг, 1994. - 308 стр. ; 24 см.

Регистар. - Библиографија: стр. 287-299

1. Ѓуркова, Лилјана Минова- види

Минова-Ѓуркова, Лилјана а) Македонски јазик - Синтакса - Учебници

## *ПРЕДГОВОР*

*Книгава е замислена пред сè како учебник за студентите од групата Македонски јазик при Филолошкиот факултет на Универзитетот "Св. Кирил и Методиј" во Скопје, но може да им послужи и на сите студенти што следат настава по граматика на македонскиот стандарден јазик.*

*Им изразувам длабока благодарност на рецензентите, како и на оние колеги што ја прочитаа книгава во ракопис. Нивните забелешки помогнаа да се отстранат некои, помали или поголеми грешки, што не значи дека се отстранети сите...*

# ЈАЗИКОТ НАСПРЕМА ГОВОРОТ

**1.** Кога ќе изјавиме: "Не најдовме заеднички јазик", тоа најчесто значи дека не сме се разбрале со некого. Се работи овде за еден израз, но од искуство знаеме дека и буквално, при зборувањето, односно при т. н. **вербално општење**, познавањето на еден јазик од страна на соговорниците претставува основен услов за нивното меѓусебно разбирање. Од ова произлегува дека е јазикот задолжителен составен елемент на човековиот говор.

**2. Човековиот говор**, во својот типичен, полн вид, претставува звучно разбирање меѓу две лица: едното му соопштува нешто за нешто на другото. Така определениот говор опфаќа два процеса: **зборување** и **разбирање.**

**Зборувањето** го карактеризираме како индивидуален процес, бидејќи може да постои и како монолог. Зборувањето зависи од исполнувањето на определени психички, физиолошки и физички услови. Тоа ги опфаќа психичките процеси на говорителот, базирани на определени поимски содржини сврзани со определени звучни претстави. Потоа се ставаат во движење говорните органи.

**Разбирањето** може да се окарактеризира како колективен процес, зашто за да дојде до него, говорителот треба да има барем еден слушател. Воздушните бранови раздвижени од говорителот доаѓаат до слушателот и преку неговиот слушен апарат доведуваат до тоа кај него да се создадат поимски содржини слични на оние на говорителот во текот на зборувањето.

Тоа што го разбрал слушателот се систематизира во извесна целост, во една низа од реченици, заедно со нивната содржина и со

придружните опстојателства. Тој продукт на зборувањето и на разбирањето го нарекуваме **текст**. Бидејќи е резултат на човековата дејност, текстот можеме да го окарактеризираме како творба, која може да се зачува во сеќавањето, а најсигурно ѝ се обезбедува трајност со запишување или со снимање. Зачувувајќи и одразувајќи конкретни мисли, доживувања, настани и сл., единствени за секој одделен случај и за секој одделен говорител, текстот претставува конкретна творба.

Текстовите можат да бидат репродуцирани, но не можат да бидат непосредна основа за создавање нови текстови. Токму **јазикот** е тој инструмент, тој систем од зборови и правила, апстрахирани од запомнетите текстови, кој ни овозможува создавање нови текстови.

**3.** Јазикот ги има следните карактеристики (Т. Милевски, 1965):

- апстрактен е (наспрема конкретните процеси на зборувањето и разбирањето и наспрема текстот како конкретна творба);
- тој е трајна творба: постои со векови во запомнети или во запишани (а во поново време - и во снимени) текстови;
- има општествен карактер зашто како систем од зборови и правила што го нормираат процесот на зборувањето овозможува меѓусебно разбирање на луѓето што го владеат.

Јазикот и говорот, вклучувајќи ги процесите на зборување и разбирање, како и нивниот резултат - текстот, прават затворен круг и заемно се проникнуваат: говорот го создава јазикот, но јазикот го определува говорот; јазикот, како општествена појава, непрекинато е определуван со одделните употреби, но истовремено и ги определува тие употреби.

## ЈАЗИКОТ КАКО СИСТЕМ ОД ЗНАЦИ

**4. Знакот** претставува единство од: означувачка фо̀рма (израз) и означена содржина. Знаците што се условуваат заемно, прават **систем од знаци** или **код**.

**Знаците** (појави и предмети што имаат важност само поради тоа што го упатуваат нашето внимание на нешто надвор од нив) можат да се поделат врз основа на неколку критериуми, како:

- **функционален критериум,** врз основа на кој се врши

поделба на знаците на такви што се создадени со комуникациска цел или без неа;

– **генетски критериум,** според кој знаците се делат на такви што се изворен продукт на човекот и такви што се плод на неговата дополнителна интерпретација;

– **критериум произлезен од релацијата меѓу знакот и означениот феномен,** според кој знаците се делат на мотивирани и арбитрарни.

**5.** Овде ќе наведеме една позната класификација на знаците (Т. Милевски, 1965), направена врз основа на почитувањето на сите овие критериуми:

Прво се прави поделба на **симптоми** и **сигнали**.

Симптомите се: нецелни, еднострани и неповратни. Нецелни се затоа што испраќачот не ги емитува со цел да бидат знаци за некого. Еднострани се затоа што претставуваат знаци само за примачот. Неповратни се затоа што примачот, кој ги толкува како знаци, не може да ги емитува самиот. Пример за овој вид знаци се симптомите на треска кај мало дете: тешко дишење, црвенило, температура итн.

Сигналите се: целни, двострани и повратни - и испраќачот и примачот ги употребуваат со свест за тоа дека се работи за знаци. На пример, и за машиновозачот што управува воз приближувајќи се кон железничката станица, и за службеникот во станицата, кој го контролира движењето на возовите, зелената боја на железничкиот сигнал претставува знак за слободен пристап или премин.

Сигналите се делат на: **асемантички апели** и **семантички сигнали**.

Асемантичките апели имаат за цел да влијаат врз емоционалната состојба на примачот (тука спаѓаат: класичната и романтичната музика од 18. и 19. век, апстрактното сликарство од 20. век и сл.).

Семантичките сигнали, чија цел е упатување на нашето внимание на појави од светот што нè опкружува, се делат на: **мотивирани сигнали** или **слики** и **немотивирани, арбитрарни сигнали.**

Сликите (мотивираните сигнали) содржат особености на појавата што ја претставуваат и тоа во таков број што примачот може да ја идентификува врз основа на нив. Примери: портретите, пејзажите, музичките дела со импресионистички карактер (Клод Дебиси и др.).

Кај немотивираните сигнали нема врска меѓу нивната форма и појавата на која се однесуваат.

Немотивираните сигнали се делат на: **еднокласни** или **непродуктивни** и **двокласни, продуктивни и отворени немотивирани сигнали.**

Еднокласните немотивирани сигнали прават затворени, непродуктивни системи, каков што е системот за сигнализација во патниот сообраќај: бројот на знаците е ограничен, тие не се делат понатаму на помали знаци со сопствено значење, сите се од еден вид и припаѓаат кон една класа знаци. Секој таков сигнал дава секогаш иста информација, на пример: црвена светлина - забранет премин.

Во двокласните системи има два вида знаци: прости и сложени - и тие припаѓаат кон две различни класи. Простите знаци од првата класа (како што можеме да ги окарактеризираме зборовите во јазикот) одговараат на појави и предмети од дејствителноста, а можат да влезат во комбинации во сложени знаци од втората класа (како што можеме да ги окарактеризираме речениците).

Двокласните немотивирани сигнали се делат на: **нефонемски** и **фонемски.**

Нефонемски систем на двокласни, продуктивни, отворени сигнали претставува танцот на пчелите, а фонемски е јазикот. Според тоа, јазикот претставува двокласен систем од семантички, арбитрарни и фонемски сигнали.

**6.** Освен со **арбитрарност** (отсуство на условеност меѓу изразот и содржината и меѓу знакот и појавата), јазичниот систем се одликува и со **конвенционалност** (знаците до кои се дошло по пат на договор и кои се усвоени во јазичната практика не можат да се менуваат) и со **линеарност** (јазичните единици следуваат една по друга во времето и во просторот).

Науката што се занимава со различните видови знаци, како што е познато, се вика **семиологија (семиотика)**. На семиолозите /семиотичарите им должиме многу за низа сознанија во врска со јазикот, но и со светот што нè опкружува. Така, и од сопственото искуство знаеме дека секоја појава може да се толкува и како знак, на пример: претераната употреба на лекарства од страна на извесни групи луѓе, или пак употребата на сврзниците *али, него, пошто, чим* итн. од страна на голем број македонски родени говорители денес.

Во врска со горното стои фактот дека тоа што е знак на едно ниво може да биде означувачка форма или израз - на друго ниво, на пример реченицата: *Тој што ќе сака не мора да ќе фали,* можеме да ја употребиме во контекст во кој станува збор за таков вид односи меѓу луѓето и тогаш нејзината содржина ќе биде во прв план,

а можеме да ја употребиме и како граматички пример за релативна (односна) реченица, при што нејзината содржина ќе биде во втор план.

**7.** Меѓу знаците постојат два вида односи (релации): **синтагматски** (непосредни односи на знаците во една порака) и **парадигматски (асоцијативни, системски)** (односите меѓу знакот што се јавува во пораката и сите други знаци што би можеле да стојат на неговото место). Пример за синтагма сфатена во оваа смисла претставува збирот од јадењата што се сервираат на еден ручек: *предјадење, супа, главно јадење* и *десерт*, а пример за парадигма или систем е списокот на различните видови супи (и чорби), на пример, што се наведени во некоја листа на јадења.

**8.** Знаковните процеси можеме да ги посматраме на три нивоа:

- **синтаксичко ниво**, кое ги опфаќа односите меѓу знаците;
- **семантичко ниво**, кое се однесува на односите меѓу знаците и означените појави;
- **прагматичко ниво**, кое го проучува влијанието од знакот врз неговиот примач односно толкувач - човекот.

Само систем што ги содржи овие три нивоа може да се смета за семиолошки односно семиотички.

# ФУНКЦИИ НА ЈАЗИКОТ

**9.** Јазикот претставува систем од знаци и служи за **комуникација** (општење) меѓу луѓето. Комуникацијата се дефинира како интеракција (меѓусебно дејство) со која се пренесува некоја информација, а информацијата се пренесува со знаци. Најкратка дефиниција на комуникацијата е: интеракција со знаци (Н. Рот, 1982).

Јазикот, како најважен и најразвиен систем од знаци за општење меѓу луѓето, претставува одделен вид комуникација наречена **вербална**, затоа што се служи со говор или со писмено фиксирани зборови.

Комуникациската шема предложена во рамките на теоријата на информацијата/комуникацијата (на Шенон и Вивер, спореди А. Ахманова, 1957) содржи: испраќач, предавател, приемник, примач, изворник на шум, сигнал и шум, процес на кодирање и на

декодирање, но не го зема предвид значењето на сигналите. При вербалната комуникација, односно при комуникацијата на луѓето со помош на јазикот, човекот функционира истовремено и како испраќач и како примач, а освен тоа, значењето при ваквата комуникација не може да се апстрахира.

**10.** Секој чин на вербално општење се врши врз основа на дејството на следните фактори (Р. Јакобсон, 1966):

- **испраќач**
- **примач**
- **порака**
- **контекст (предмет, референт)**
- **код**
- **контакт (канал, медиум)**.

Испраќачот и примачот се учесниците во вербалната комуникација. Тие можат да се определат и како: **енкодер** и **декодер**, **зборувач** и **слушач**, **пишувач и читач**, **адресант** и **адресат** итн.

Пораката е онаа содржина што му ја пренесува, јазично оформена, испраќачот на примачот. Макар што зборуваме за една единствена порака, не треба да заборавиме дека меѓу она што го емитува испраќачот како порака и она што се систематизира кај примачот - нема целосно поклопување.

Трите варијанти во именувањето на четвртиот фактор на вербалната комуникација (контекст, предмет, референт) ги илустрираат разликите во поглед на тоа што треба да се земе предвид како од надворешнојазичната дејствителност така и од јазикот. Така, кај некои автори се зборува за референт и под тоа се подразбира надворешнојазичната дејствителност за која станува збор во пораката. Кога се зборува, пак, за контекст, се разликува **нејазичен** и **јазичен.** Во рамките на нејазичниот контекст на прво место се поставува **референтот**, односно дејствителноста, а се вклучуваат **рамката** (физичкиот и институционалниот амбиент во кој се пренесува пораката) и **сцената** (која може да биде физиолошка, прагматичка, психичка, социокултурна). Во рамките на јазичниот контекст, пак, се вклучуваат **парадигматските** и **синтагматските** односи меѓу знаците, а се земаат предвид и **функционалните** и **комуникациските карактеристики** на пораката.

Кодот го претставува системот од знаци, како и правилата за нивниот избор, комбинирање и употреба.

Каналот или медиумот, односно контактот може да се определи како пренесувач на пораката - тоа е секое средство што

може да служи за пренесување порака. За јазикот како средства за пренесување на пораките можеме да ги наведеме: воздухот, радиодифузијата, телевизиската мрежа, телефонот, телеграфот, книгата, печатот итн.

**11.** Во врска со функциите на јазикот треба да се каже дека три од нив можеме да ги сметаме како основни. Има автори (К. Билер, Т. Милевски) што, земајќи ги предвид факторите: испраќач, примач и референт, изделуваат соодветно: **експресивна, апелативна (импресивна)** и **репрезентативна функција** на јазикот. Задржувајќи се на горниот број, други автори (Џ. Лајонс) разликуваат: **експресивна, социјална** и **дескриптивна функција** на јазикот. Р. Јакобсон, земајќи ги предвид сите шест горенаведени фактори важни за вербалната комуникација, изделува шест функции на јазикот како (комуникативен) систем од знаци: **емотивна, конативна, референцијална, метајазична, фатичка** и **поетска.**

Емотивната или експресивна функција е концентрирана на испраќачот, т.е. го опфаќа односот меѓу пораката и испраќачот. Таа доаѓа најмногу до израз во директното искажување на ставот на говорителот спрема пораката, во неговото најстојување да остави впечаток на емоција. Директни изразувачи на оваа функција се извиците, кои се разликуваат и по структурата и по синтаксичката функција од другите делови на пораката.

Конативната функција го опфаќа односот меѓу пораката и примачот и граматички изразена ја среќаваме во вокативот и во императивот, кои се изделуваат од другите именски и глаголски форми.

Ориентацијата кон контекстот или предметот, односно референтот ја опфаќа референцијалната функција на јазикот и таа е најчесто главна во јазичните пораки - се однесува на содржината на пораката.

Контактот односно медиумот доаѓа до израз кога се обидуваме да ја провериме исправноста на каналот, или пак да го прекинеме или да го продолжиме општењето, а во некои случаи - кога се обидуваме само да привлечеме внимание - сето ова е опфатено со фатичката функција на јазикот (пример: *Ало, дали се слушаме?).*

Метајазичната функција се однесува на кодот, односно се базира на тоа што во нејзините рамки главното внимание се концентрира на прашањето на јазикот како систем. За оваа функција се особено карактеристични речениците со кои го прецизираме значењето на некој збор или израз.

Поетската функција е насочена на пораката, на текстот, на особеностите на неговата структура. Најдобро доаѓа до израз во различните видови игри на зборови, во римувани текстови, во поезијата и сл.

Како развиен систем од знаци за разбирање меѓу луѓето, јазикот има повеќе карактеристики, меѓу кои треба да се издели **креативноста**. Таа се пројавува во поглед на знаењето на јазикот, но и во употребата на средствата со кои располага јазикот што е во прашање. Така, говорителите на еден јазик, со ограничен број средства можат да прават неограничен број комбинации. Освен тоа, јазикот се одликува со обновливост, со променливост во времето, со приспособливост во нови општествени, културни, интеракциски услови и кон творечки потреби.

## РЕДУНДАНЦИЈАТА ВО ЈАЗИКОТ

**12.** Во теоријата на комуникацијата/информацијата, терминот **редунданција** се употребува во врска со таков вишок на селективна информација на знакот што не се ползува непосредно при пренесувањето/примањето на соопштението. Редунданцијата, застапена во извесна мера, се јавува како потребна во секој комуникациски систем и тоа за да се спречи и да се надмине искривувачкиот ефект на шумот и стои во врска со барањето за максимална ефективност на информацијата и за нејзината сигурност, кои си противречат.

Во јазикот, редунданцијата се дефинира како појава на двократно или повеќекратно предавање на иста информација со различни средства во еден ист текст. Оваа појава може да биде последица на традицијата или на стремежот да се осигури точноста на соопштението, а може да има и стилска вредност. Според зборовите на А. Мартине (1982), редунданцијата ("граматичка или едноставно лексичка") претставува основен елемент на човековата комуникација и "спротивно на она што би можело да се мисли, редунданцијата произлегува обично од линијата на помал отпор: често повторуваме за на тој начин да го намалиме менталниот напор."

Наведуваме неколку примери за редунданција во македонскиот јазик:

1. **Удвојувањето на директниот и на индиректниот објект,** на пример: ***Ја прочитав книгата; Му реков на човекот.*** Кратките личнозаменски форми во вакви случаи служат како дополнителни сигнали за функцијата на именките соодветно како директен или како индиректен објект.

2. **Удвојување на информацијата за присвојност,** на пример: *татко ми мој.* Примерите од овој тип се карактеристични за разговорниот јазик и се наоѓаат наспрема официјалното *мојот татко* од една, и неутралното *татко ми* - од друга страна. Во исказите од типот *татко ми мој* се среќаваме со обновување на присвојното значење со помош на заменската придавка, која во случајов се чувствува како редундантна, но таквите искази се прифаќаат како експресивно обоени.

3. **Двојно определување**, на пример: *тој човекот, оној мојон, тие петте* и сл. Како редундантни овде се примаат показните заменки.

4. **Редунданција во врска со приближната бројност**, на пример *околу десетина*, што претставува еден вид вкрстување на два начина на изразување приближна бројност: прво со предлогот *околу* и второ - со наставката *-ина.*

5. **Редунданција со предлогот *против.*** Овој предлог изразува негативен однос или насоченост. Него не можеме да го употребиме за означување неутрален однос, однос воопшто, без оглед на тоа дали е "позитивен" или "негативен" (како што можеме да ги употребиме предлозите *спрема* и *кон*: *омраза спрема/кон непријателот; љубов спрема/кон татковината).* Во согласност со ова, најприродно би било именката воведена со *против* да се јавува со глаголи и со именки што не содржат негативна компонента во значењето, односно што се "неутрални": *гласа, дејствува, зборува; акција* и сл. Па сепак, ако ја земеме предвид честотата на употребата, на прво место треба да ги споменеме глаголите: *се бори, се бие, војува,* именките: *битка, бој, борба, војна,* како и составите од глаголот *води* со наведените именки, на пример: *води борба* и сл.), на пример: *се бори против навикот; борба против стопанскиот криминал* и сл. Оправданоста на употребата на предлогот *против* со овие глаголи и именки ја гледаме во фактот дека тие можат да бидат употребени и со "позитивна" насоченост (со предлогот *за: се бореа за слобода; битка за стабилизација* и сл.).

Појавата на предлогот *против* со глаголи и со именки што означуваат само негативен однос или насоченост може да се смета за редундантна. Примери: *...кај луѓето се јавува* ***отпор против*** *тој*

*разговор; Заедничка на овие две тенденции им е* ***опозицијата против*** *тогашниот бугарски книжевен јазик; Тој чувствуваше како* ***омразата против*** *него расте со секој изминат ден; Во* ***нападот против*** *него има и личен момент* и сл. Во сите овие случаи предлогот *против* може да се замени со соодветни неутрални: *спрема, кон, врз.*

6. **Глаголи со вградена негација**. Извесен број глаголи покажуваат специфичност наспрема другите во таа смисла што имаат одречна компонента во значењето, па можеме да ги интерпретираме со негиран глагол, на пример: *забрани -* ***не*** *дозволи, нареди да* ***не...*** Од ваков карактер се и глаголите: *спречи, пропушти, престане* и сл. Површинското појавување на негацијата со овие глаголи не само што е пример за редунданција туку и претставува грешка затоа што со двете негации се добива значење спротивно на она на кое укажува контекстот. Пример: *Ама Софроние им* ***забрани*** *да* ***не*** *го пуштаат повеќе Никодина...* Примерот треба да гласи: *...Софроние им забрани да го пуштаат Никодина...,* или пак: *Софроние им нареди да не го пуштаат Никодина.*

Овој список на примери за редунданција во македонскиот јазик е отворен - може да се дополнува со примери и од лексиката и од граматиката. Сепак, дури и овој мал список ни покажува дека редунданцијата може различно да се пројавува, но и различно да се третира. Така, имаме појави на редунданција што се прифатени од нормата (каков што е случајот со удвојувањето на објектот), има такви што се сметаат за стилски обележени или сврзани за определен вид јазичен израз (какво што е удвојувањето на информацијата за присвојност), а има и такви што се сметаат за грешки во стандардниот јазик. Одделно внимание заслужува лексичката или (според некои автори) семантичка редунданција, а во нејзини рамки, примерите на т.н. експлицитна редунданција, како што се: *им овозможи да можат да одат; заедничка соработка; но меѓутоа; во прилог на ова придонесува фактот...* и сл.

Б е л е ш к а: Повеќе за редунданцијата, како и литература за неа може да се побара во: За некои случаи на редунданција во македонскиот јазик, *Предавања на XV. семинар за македонски јазик, литература и култура,* Скопје 1983, стр. 73-81.

# ЈАЗИЧНИОТ СИСТЕМ ГЛЕДАН ОДНАДВОР И ОДНАТРЕ

**13.** Јазикот задоволува различни потреби за општење на луѓето, па поради тоа, меѓу другото, се зборува за негово **раслојување** (спореди М. Радовановиќ, 1986), кое може да биде:

- **територијално** (се однесува на дијалектите, како и на варијантите на стандардниот јазик);
- **социјално** (ги опфаќа јазичните изрази на одделните социјални групи);
- **функционално** (се однесува на одделните дисциплинарни, ситуациони и тематски стилови);
- **индивидуално** (се однесува на идиолектите на родените говорители).

Во оваа книга ќе се занимаваме пред сè со стандардниот (или, како што е кај нас пошироко прифатено: литературниот) јазик, а ќе правиме и извесни упатувања на ситуацијата во разговорниот јазик, со оглед на фактот дека во него се среќава и најстарото и најновото: "стандардниот јазик, за кој е речено дека се карактеризира со еластична стабилност, во секоја етапа од својот развиток се наоѓа во извесна смисла понапред од разговорниот, прогласувајќи некои елементи за застарени, а истовремено оди по него, го следи, затоа што сè уште (во една определена фаза) не ги примил сите нови елементи, не се изјаснил за нив, не ја озаконил нивната форма, а тие навлегле во разговорниот јазик наложени од животот" (од статијата: За разговорниот јазик на македонските родени говорители, *Литературен збор XXXVIII/1-2*, Скопје, стр. 35).

**14.** Од големиот број различни ставови и мислења во поглед на начинот на кој може да се опише еден јазичен систем, овде ќе го изнесеме мислењето на Џ. Лајонс (1977) дека секој јазик може да се опише како спој од два плана: план на формата (изразот) и план на значењето (содржината). Планот на изразот во јазикот може да се опише како единство од најмалку две нивоа: ниво на гласовите и ниво на зборовите. Со гласовите се занимава фонологијата, а со формите на зборовите и со начините на нивно поврзување во групи, реченици и сл. - граматиката (која ги вклучува морфологијата и

синтаксата). Со значењето, односно со содржината - се занимава семантиката.

Предмет на разгледување овде ќе биде синтаксичкиот (пот)систем на македонскиот стандарднојазичен систем.

## ЗБОР-ДВА ЗА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**15.** Секој опис на која било карактеристика од кој било (пот)систем на македонскиот јазик се прави со свеста дека станува збор за (јужно)словенски јазик, кој е истовремено и во центарот на територијата на балканскиот јазичен сојуз.

Меѓутоа, освен овие два факта, кои условуваат низа особености на македонскиот јазик, не треба да се заборава дека е тоа јазик што ја содржи и ја одразува и европската традиција, европската култура.

За актуелниот миг во развитокот на стандардниот македонски јазик од особена важност е фактот дека од 1945 година овој јазик егзистираше во југословенската повеќенационална заедница, во која беа прогласени три официјални јазици (македонскиот, словенечкиот и српскохрватскиот), но поради познатиот факт дека бројот на родените говорители на (како што се нарекуваше тогаш) српскохрватскиот јазик беше далеку најголем, овој јазик доминираше во комуникацијата на југословенско ниво, па македонските родени говорители беа во постојан контакт со него и тоа во сите сфери на животот.

Од голема важност е и фактот дека македонскиот стандарден јазик ги има во својата основа централните говори (или западномакедонските *а*-говори), но со оглед на тое дека Скопје во меѓувреме прерасна во голем град, важен административно-образовен и стопански центар на Републиката, скопскиот градски говор има голем престиж и влијае на стандардниот јазик (особено во поглед на изговорот на самогласките и на акцентот).

Л и т е р а т у р а:

- О. С. Ахманова (1957)
- Р. Барт (1979)
- П. Гиро (1975)
- Р. Јакобсон (1966)
- Л. Јелмслев (1980)
- Џ. Калер (1980)
- Џ. Лајонс (1977)
- А. Мартине (1982)
- Т. Милевски (1965)
- Ч. Морис (1975)
- М. Радовановиќ (1986)
- Н. Рот (1982)
- Ф. де Сосир (1969)
- Д. Шкиљан (1985)

# МОРФОСИНТАКСА

**16.** "Морфологијата е редундантна, синтаксата е антропоцентрична" (В. Скаличка, според С. Хежман, 1988).

И **морфологијата** и **синтаксата**, како составни делови на граматиката, на свој начин се занимаваат со **зборoформите** (зборовните изрази). Морфологијата се занимава со структурата на зборoформите, а синтаксата - со нивната способност да воспоставуваат врски со други зборoформи и да формираат синтаксички единици.

**Морфосинтаксата** ја сфаќаме како премин од морфологијата кон синтаксата, како опис на можностите на **зборовните класи** (видовите зборови) за градење на синтаксичките единици.

Б е л е ш к а: Како што може да се заклучи од горниов текст, овде се определуваме за терминот **зборoформа** (зборовен израз) во врска со таков сегмент од јазикот што се нарекува (во секојдневната употреба на јазикот пред сè) како **збор.** Ова го правиме поради свеста за релативноста на поимот **збор,** за што има повеќе искажувања. Овде ќе го изнесеме искажувањето на А. Мартине (1982), кој се застапува за тоа да не се дефинира поимот на зборот во општата лингвистика, туку во рамките на секој одделен јазик, врз основа на неговите карактеристики. Според мислењето на А. Мартиңе, најдобра можност за дефинирање на зборот дава латинскиот јазик, каде што зборот обично се поклопува со акцентната единица, но во други јазици има тешкотии при определувањето на зборовите, затоа што акцентната единица не

мора да се поклопува со границата на зборот. А. Мартине препорачува да не се употребува терминот **збор**, туку **автономна синтагма**. Со терминот **синтагма** кај овој автор се означува секоја комбинација од **монеми** во која се нивните заемни односи потесни од односите со останатите делови на исказот. (**Монем** е оригинален термин на А. Мартине, термин со кој се означуваат такви форми што одговараат - обично - на она што се нарекува морфема). А. Мартине ја дефинира автономната синтагма како комбинација од две или повеќе монеми чија функција не зависи од нејзиното место во исказот, на пример на формата *homini* од латинскиот јазик, во македонскиот ѝ одговара: *на човекот.* Според А. Мартине, за формата *homini* е посоодветно да ја окарактеризираме како автономна синтагма отколку како збор.

Сепак, именката **збор,** употребена пред сè за означување на основната збороформа (на пример *кој* наспрема *кого, кому; книга* наспрема *книгата, книги*) не може да се одбегне. Освен тоа, оваа именка влегува во составот и на некои термини, како: **сврзувачки зборови, заменски зборови, именски зборови**, па и **зборовни класи (видови зборови).**

## ИМЕНКИТЕ ОД МОРФОСИНТАКСИЧКА ГЛЕДНА ТОЧКА

**17.** Пред да преминеме на разгледување на функциите на **именките** во рамките на синтаксичките единици, ќе направиме преглед на именските поткласи, од кои зависат низа карактеристики на именките во врска со граматичките категории.

Така, првата поделба, како што е познато, се прави на: **сопствени и општи именки.**

Во рамките на **сопствените** именки спаѓаат **личните (персоналните)** и **географските (месните)**, но овде можеме да ги вклучиме и **временските (темпоралните)** имиња, т.е. имињата на празници, па и датумите како сопствени имиња на временски пунктови.

Во рамките на **општите** именки се врши поделба на **конкретни и апстрактни**, но и во едната и во другата група можат да се изделат такви што покажуваат особености во поглед на категоријата број, на пример, т.е. такви што можеме да ги

окарактеризираме како неизбројливи (*ѓраѓансѿво, мебел, врева* и сл.).

Меѓу апстрактните именки специјално место заземаат оние што се наоѓаат во - помалку или повеќе - директна врска со глаголот: **одглаголските и глаголските именки.** На нив можеме да гледаме и како на резултати на операции на опредметување на глаголските дејства, или пак на т.н. процес на **номинализација.** Постојат јазични изрази што се одликуваат со висок процент на номинализации (јазикот на печататот, на пример). Номинализацијата придонесува за стегање на изразот, но и за губење на динамичноста што можат да ја внесат личноглаголските форми. Примери:

(1) *Коѓа **влезе ѿој, сиѿе присуѿни сѿанаа.***

(1а) ***Неѓовоѿо влеѓување** беше ӣовод за **сѿанување на сиѿе ӣрисуѿни.***

(2) ***Тој усӣеа** лесно само за неуӣаѿениѿе.*

(2а) ***Неѓовиоѿ усӣех** беше лесен само за неуӣаѿениѿе.*

(3) ***Деѿеѿо** долѓо **ја разѓледуваше книѓаѿа.***

(3а) ***Разѓледувањеѿо на книѓаѿа од сѿранаѿа на деѿеѿо** ѿраеше долѓо.*

Вршителот на дејството, како и неговиот поднесувач/трпител, се приспособуваат кон (од)глаголската именка на разни начини. Некои од нив се илустрирани во горните примери.

Три граматички категории на именките играат определени улоги при појавата на именката во рамките на синтаксичките единици. Тоа се: **родот, бројот** и **определеноста.**

**18.** Од **родот** на именката зависат формите на другите членови на синтаксичките единици во кои се јавува таа именка. Според тоа, оваа категорија е важна на синтаксички план, но може да има вредност и на семантички затоа што со некои елементи навлегува во сферата на начините на кои ја одразуваме надворешнојазичната дејствителност со јазикот. Овде се мисли на разликувањето меѓу **граматичкиот** и **природниот род**. Така, од сите именки би можеле да ги одделиме оние што означуваат живи суштества, а во нивните рамки - општите множества: *човек* и *живоѿно.* Во двете множества може да се изврши поделба според полот; еве го примерот за првото множество:



Прашањето за односот меѓу природниот машки и женски род и неговиот одраз во формата доаѓа до израз кај именките што означуваат лица, или т.н. **персонални именки.** Во групата на овие именки спаѓаат такви што означуваат носители на професии (*работник, учител*), потоа носители на функции (*министер, претседател*), како и именки од типот на: *гостин, муштерија, посетител.*

Кога се од машки род, персоналните именки можат да означуваат лица и од машки и од женски пол: ***Студентите*** *од нашата група дојдоа.*

Кога се употребени заедно со соодветни персонални именки од женски род, персоналните именки од машки род означуваат само лица од машки пол: ***Студентките*** *и* ***студентите*** *од нашата група дојдоа.*

Персоналните именки од женски род означуваат само лица од женски пол: ***Студентките*** *од нашата група дојдоа.*

Според ова, можеме да ја составиме следната шема:




Како што може да се забележи, за разлика од шемата: *човек - маж - жена*, кај персоналната именка што ја зедовме за пример, именката од машки род *студент*, во една своја употреба ги опфаќа двата пола (ова е најчест случај кај персоналните именки под услов да имаме и именка од женски род наспрема онаа од машки).

Врз основа на шемата, во врска со лица од женски пол можеме да кажеме: *Мира е* ***студент***, и: *Мира е* ***студентка.***

Со ова, во првиот случај ја приклучуваме *Мира* кон множеството *'човек-студент'*, а во вториот - кон подмножеството *'жена-студент'.*

Горново треба да се има предвид при толкувањето на реченици од типот:

(1) *Мира е* ***најдобриот студент*** *од нашата група.*

(2) *Мира е* ***најдобрата студентка*** *од нашата група.*

Обемот на студентските групи од кои се избира најдобриот член во овие два примера (може да) се разликува: во реченицата (1)

станува збор за целото множество студенти (*студенти и студентки*) од групата, а во врска со примерот (2) можат да се појават две толкувања:

а. дека станува збор за лице од женски пол што е најдобро од целата група;

б. дека станува збор за најдобар член на подмножеството составено од лица од женски пол.

Во врска со занимања, звања и функции што не биле во минатото обични за жените, сѐ уште имаме (во најголем број) само именки од машки род, кои ги употребуваме во врска со лица од двата пола (*амбасадор, декан, министер, ректор* и сл.). Се покажува, меѓутоа, дека во случаите кога имаме лица од женски пол, а ги означуваме со именки од машки (граматички) род, доаѓа до извесни тешкотии, па и до судир меѓу природниот и граматичкиот род, на пример:

(1) *Вечерва **го** поканивме на разговор **амбасадорот Жан Жино** и **тој** љубезно ни одговори на неколку прашања.*

(2) *Вечерва **ја** поканивме на разговор **амбасадорот Жан Жино** и **таа** љубезно ни одговори на неколку прашања.*

(3) *Вечерва **ја** поканивме на разговор **амбасадорката Жан Жино** и **таа** љубезно ни одговори на неколку прашања.*

Примерот (1) може да биде прифатлив само во врска со лице од машки пол; во примерот (2) немаме согласување во поглед на родот меѓу именката и заменските форми; во примерот (3) се сигнализира полот на лицето со самата именка и имаме согласување по род со заменските форми.

**19.** Именките се **селективни по род** (поседуваат само еден член од оваа трочлена категорија во нашиот јазик). Информацијата за родот кај именките се пренесува лексички - преку коренските морфеми и граматички - преку афиксните (флексиските) морфеми.

**20.** Поделбата на именки од машки, женски и среден род - во македонскиот јазик не е мотивирана со изделување на персоналните именки и со воведување на природниот род како критериум. Сепак, во современава состојба забележуваме извесни знаци на поврзување на определени афиксни морфеми со определен род. Така, консонантскиот завршок се врзува за машкиот, *-а* за женскиот, а *-е, -о (-у, -и)* за средниот род. Да се потсетиме дека (не случајно) токму вака гласи препораката за класификација на туѓите именки во нашиот јазик, со еден исклучок во врска со именките што означуваат лица од машки пол (К. Конески, 1958).

Како поткрепа на горното можеме да ги наведеме следните факти:

а. колебањето во поглед на родот на именките од типот: *песок, жар, пепел, кал, прав*; овие именки можеме да ги наречеме двородски, затоа што според нормата, можеме да ги употребуваме и со определби во форма за машки и со определби во форма за женски род. Овде ќе ги споменеме и случаите кога се греши во поглед на родот на извесен број именки на консонант. Така, именките *раскош, степен* и *живот* се употребуваат како да се од женски род (*својата раскош, извесна степен, живот мила)*, а именката *надеж* - со определби во форма за машки род (*некаков надеж)*. Сите наведени случаи непосредно ја покажуваат немотивираноста (од современа гледна точка) на поделбата на именките на консонант.

б. релативно малиот број именки од женски род на консонант.

в. малата продуктивност на моделот на *-а* за именките од машки род (спореди: понови заемки од типот: *комунист, идеалист, естет* и сл.). Исклучок овде претставува хибридниот суфикс *-џија/чија*, кој покажува исклучително голема продуктивност и тоа најмногу во рамките на стилски обоената лексика, а се врзува со корени од различно потекло: *автомобилџија, автобусчија, лектирџија, суперпеналџија* и сл.

г. Именките од машки род на *-а* се со природен машки род (*владика, судија* и сл.). Наспрема некои од нив имаме и соодветни што означуваат лица од женски пол: *слуга - слугинка.* Именките од машки род на *-а* добиваат определби во форма што одговара на природниот од: *еден муштерија* (согласувањето *една муштерија* дури и за лица од женски пол - се смета за неправилно). За разлика од ова, некои понови персонални именки на *-а*, кои можат да се однесуваат на лица од двата пола, имаат граматички женски род (врз основа на завршокот): *една странка, една персона, една индивидуа* и сл.), без оглед на тоа дали се работи за лице од машки или од женски пол.

Спротивно на ова, природниот род превладува кај именките од типот: *аташе, макро, кули, гуру.* Тие се вклучени во групата на именките од машки род место во средниот, затоа што означуваат (во поголем број случаи, но не сите и не секогаш) лица од машки пол. Зошто велиме: не сите и не секогаш? Да ги земеме само гореспоменатите именки: две од нив (*аташе* и *гуру*) можат да се сретнат и во врска со лица од женски пол. Останува отворено

прашањето за тоа на кој начин ќе го сигнализираме полот на тие лица.

**21.** И во групата на именките од среден род има такви кај кои може да дојде до судир меѓу природниот и граматичкиот род. Ова се однесува на персоналните именки од среден род и на деминутивите и хипокористиците наспрема нив: *момче, девојче* и сл. На пример: *Срешнав **едно момче. Тоа** ме поздрави./ **Тој** ме поздрави.*

Своја потврда за можноста да дојде до несигурност во поглед на родот на некои именки ни дава и Речникот на македонскиот јазик (Скопје, 1961, 1965, 1966), во кој именката *чиче* е вклучена во именките од машки род, а именките: *деде, деденце, татонце* - во оние од среден род!

**22.** Кај личните имиња, по правило, без оглед на завршоците, превладува природниот род. Така: *Методија, Методиј, Методи, Мето*, како варијанти на едно име - со различни завршоци, означуваат лица од машки пол и се вклучуваат во именките од машки род. Од друга страна: *Елена, Марија,* но и: *Мери, Елени* (како и општата именка *леди),* потоа *Дениз* и сл., со оглед на фактот дека се однесуваат на лица од женски пол - би требало да бидат вклучени во соодветната група именки, со забелешка дека некои завршоци се необични за нашиот именски систем.

Одделно место заземаат галовните имиња, како *Мирче, Ленче* и сл., во врска со кои може да се јави двојно согласување: со формата или со природниот род (*нашето Мирче/ нашиот Мирче; нашето Ленче/ нашата Ленче*).

**23.** Кај географските имиња поделбата по род се прави според завршокот, и тоа спонтано: *нашиот Велес; нашата Битола; нашето Скопје.* Несигурност може да се јави во случаи со завршоци што не се обични за еднински форми, каков што е случајот со имињата на *-и: Кавадарци, Долнени* и сл. Според практиката може да се каже дека ваквите ликови се вклучуваат во средниот род, но може да се врши и согласување според родот на општата именка со која се означува видот на географскиот објект: *град, село* и сл.

**24.** Од гледна точка на категоријата **број** именките се **парадигматски**, односно поседуваат повеќе членови од оваа повеќечлена категорија. Парадигмата по број во нашиот јазик е

најразвиена кај именките, а форми за сите три вида множина имаат одделни именки од машки род, на пример:

| **еднина** | **обична множина** | **изброjана множина** | **збирна множина** |
|---|---|---|---|
| *даб* | *дабови* | *(два) даба* | *дабје* |

**25. Еднинските** форми на именките во најголем број случаи означуваат еден предмет, лице и сл. (тогаш велиме дека се употребени како **сингулативи**), а **множинските** форми даваат информација за тоа дека сме зеле предвид повеќе од еден предмет, лице и сл., на пример: *Еден **сш̄уденш̄** влезе во амфиш̄еаш̄арош̄; **Сш̄уденш̄и** од нашаш̄а ѓруū̄а влеѓоа во амфиш̄еаш̄арош̄.*

Меѓутоа, и еднинската и множинската форма на именките можеме да ги употребиме и за означување на кој било или на сите предмети, лица и сл. - именувани од именката: ***Сш̄уденш̄ош̄** има ū̄рава и обврски; **Сш̄уденш̄иш̄е** имааш̄ ū̄рава и обврски.*

Во врска со множинските форми на именките треба уште да се каже дека понекогаш множинската флексиска морфема не донесува информација за множественост: таков е случајот со именките што се јавуваат само во множинска форма (pluralia tantum) и со таа множинска форма можат да означат и еден и повеќе предмети (*фармерки, очила* и сл.).

Личните имиња можат да се јават во множински форми и тогаш означуваат:

а. повеќе лица што се сврзани само врз основа на фактот дека го носат тоа лично име (*Гоцевци, Марии* и сл.);

б. семејство именувано според еден, поистакнат член.

Далеку поретко, но и географските имиња можат да се јават во множински форми: *Знам дека има две **Каменици.*** Во голем број случаи нема морфолошки пречки за образување множински форми од географските имиња: множинските форми кај нив се необични зашто географското име, по правило, се врзува за еден објект во една средина.

Одделни географски имиња, пак, и покрај тоа што означуваат одделни географски објекти, претставуваат (морфолошки) множински форми. Таков е случајот со: *Кочани, Кавадарци* и др.

**26.** Формите за **изброjана множина** даваат информација за множина што може да се мери со помош на аритметичката низа. Формите на оваа множина се неслободни - се јавуваат само со

броеви или со некои количествени прилози (*колку, неколку* и сл.): *пет дена, неколку дена* итн.

Во врска со забележителното колебање во поглед на употребата на формата за избројана множина, можеме да ги наведеме следниве препораки (Бл. Корубин, 1990):

а. со бројот *два* да се употребува таа форма, без оглед на тоа дали има или нема некоја придавка меѓу бројот и именката: *два интересни филма.*

б. со броеви поголеми од *два* и со еднослoжни именки - се препорачува употребата на формите на *-а: **сто дена** самотија.*

в. со броеви поголеми од *два* кај повеќесложните именки превладува обичната множина: *сто денари.*

**27.** Формите за **збирна множина** даваат информација за тоа дека множеството од предмети се сфаќа целосно, со подвлекување на заедничкото во сите елементи што го прават. Збирната множина, како што е познато, се прави со наставките: *-је, -ја* и *-ишта.*

Се забележува дека *-ишта* и *-ја* понекогаш се употребуваат за образување обична множина или за семантичко разграничување во нејзините рамки (на пример: *патишта; дрвја - дрва*).

Морфемата *-је*, од своја страна, не го губи збирното значење, но често, а особено во јазикот на современата македонска поезија (Т. Димитровски, 1979), добива еднинско согласување, на пример: *Жолтото лисје паѓа*, наспрема правилното: *Жолтите лисје паѓаат.* За оваа, прилично раширена појава во современиот македонски јазик, можеме да наведеме неколку причини:

а. отсуство на збирномножински форми на *-је* во одделни наши говори;

б. примери со еднинско согласување регистрирани во јазикот на нашата народна поезија;

в. туѓо влијание: во српскиот и во хрватскиот јазик, на пример, соодветните форми на *-је (класје* и сл.) се сметаат за одделни лексеми, збирни именки, а *-је* - за зборообразувачка морфема;

г. при лексикализација на формите на *-је* во македонскиот јазик се добиваат именки што означуваат одделни предмети, на пример: *цвеќе.* Наспрема оваа, еднинска форма, стои множинската: *цвеќиња.*

д. формите на *-је* немаат некоја особена поткрепа меѓу другите множински форми во македонскиот јазик. Се знае дека множинските форми во нашиот јазик завршуваат на *-и* и на *-а* (со проширувања), а единствени множински форми на *-е* се: *луѓе* од

една, иг: *раце* и *нозе* - од друга страна. Поради ова, збирномножинските форми на *-је*, формално, не предизвикуваат спонтана реакција за множинско согласување.

Меѓутоа, набројувањето на овие причини воопшто не значи дека го оправдуваме и го прифаќаме еднинското согласување со формите на *-је*. Фактот дека е македонскиот единствен словенски јазик што разликува во својата граматика збирна множина, т.е. фактот дека само во него им се признава множински статус на форми што реално го поседуваат множинското значење и во другите словенски јазици, ни дава за право да се застапуваме за натамошното одржување на збирната множина во нашиот јазик.

Со ова го завршуваме прегледот на формите од парадигмата по број на именките.

**28.** Од формални или од семантички причини, некои именки се јавуваат само во еднинска или само во множинска форма, и тоа:

а. Именките од типот: *лебец, лисӣец* и сл., поради својот завршок немаат множински форми.

б. Именките што се јавуваат само во множинска форма (pluralia tantum) немаат еднински форми од формални причини. Меѓутоа, постоењето на дублетите: *ножица* (како именка од женски род) и *ножици* (како именка plurale tantum), како и употребата на образувања од типот: *ӣанӣалона, фармерка* и слични - во разговорниот јзик, покажуваат дека и во оваа група именки можат да се сретнат и такви што ќе добијат парадигма по број, потчинувајќи му се на принципот што лежи во основата на категоријата број: за еден предмет - именка во еднина, за повеќе од еден - именка во множинска форма.

в. Именките што се јавуваат само во еднинска форма (singularia tantum) се делат на три групи: **колективни, апстрактни** и **материјални.**

в1. Колективните именки со својата еднинска форма означуваат множество: *народ, свеӣ, население, кадар, учиӣелсӣво, ѓраѓансӣво, сӣока, мебел* и сл. Доказ за множинскиот карактер на овие именки претставуваат примерите од типот:

***Населениеӣо се ӣреӣежно врабоӣени*** *во рудникоӣ.*

Како што се гледа, и покрај тоа што е именката во еднинска форма, во реченицата имаме множинско согласување. Особено е интересно овде прашањето во врска со употребата на овие именки за означување одделни претставници на групите или на множествата именувани со колективната именка, на пример: *еден кадар* (со значење: *едно квалификувано лице), сӣо или двесӣе кадри (сӣо или*

*двесте квалификувани / стручни лица).* Ваквата употреба на колективните именки, како и множинското согласување со нив особено во разговорниот јазик, не се сметаат за прифатливи од страна на нормата. Сепак, тие се драгоцени затоа што покажуваат: првo, дека и овде доаѓа до израз основниот принцип на категоријата број во јазикот - единичност наспрема множественост изразени со соодветни јазични форми; второ, ја илустрираат противречноста заложена во колективните именки - со еднинска форма да се означува множество.

в2. Втората група ја прават апстрактни именки од различен карактер и од различно потекло: *убавина, љубов, учество, влегување* и др.

в3. Третата група ја прават материјални именки од типот: *шеќер, брашно, кафе, песок* итн.

Кога се именките наведени под в2. и в3. употребени во нивните примарни - апстрактни и супстанцијални значења, тогаш не се јавуваат во множина. Меѓутоа, од морфолошка гледна точка нема пречки за образување множински форми од нив, па можеме да ги сретнеме во случаите кога се овие именки употребени со други значења: видови (*вина*); порции (*кафиња, пива*); временски отсеци (*влегувања, учества*) итн.

**29.** Категоријата **определеност** се базира на способноста на јазикот преку одделни свои средства да даде информација за тоа дали земаме предвид (во случаите кога употребуваме именки) цело едно именувано множество, или пак одделни негови елементи и дали ги идентификуваме или не.

**30.** Преку категоријата определеност доаѓа до израз референцијалната функција на јазикот. Таа се пројавува пред сѐ во начинот на кој ја одразуваме со јазикот надворешнојазичната дејствителност. Референцијалната функција на јазикот доаѓа до израз и кај глаголите: со личноглаголската форма можеме да означиме конкретно дејство или процес, повторливо дејство, но исто така и дејство воопшто или процес воопшто. Освен со средства за надворешнојазична, јазикот располага и со средства за внатрешнојазична референција, значи со средства што служат за упатување само во рамките на јазичниот текст. Според ова, разликуваме (Р. Куирк и др. 1986, М. Холидеј - Р. Хасан, 1984):

А. **надворешнојазична референција**, која се пројавува во три разновидности:

а. **генерична** или **родска,**

б. **специфична** или **единична,**

в. **уникална** или **единствена.**

Б. **внатрешнојазична референција**, која се пројавува како:

а. **анафора,**

б. **катафора.**

Генеричната и специфичната референција се базираат, главно, на можноста со општите именки да се даде или само име на определена класа, на определен род предмети, лица и слично, или пак да се изделат одделни претставници на таа класа, на тој род. Уникалната референција се однесува на сопствените имиња.

Анафората претставува појава на упатување наназад во текстот на веќе споменат, воведен предмет, лице и сл., а катафората - упатување нанапред во текстот. Ваквите функции во текстот ги вршат, меѓу другото, членските морфеми и показните заменки.

**31.** Морфолошкото јадро на категоријата определеност го прават **членските морфеми**, кои во нашиот јазик, како што е познато, гласат:

| | | | |
|---|---|---|---|
| ***-ош̄*** | ***-ш̄а*** | ***-ш̄о*** | ***-ш̄е*** |
| ***-ов*** | ***-ва*** | ***-во*** | ***-ве*** |
| ***-он*** | ***-на*** | ***-но*** | ***-не*** |

Од сите нив, членските морфеми ***-ош̄, -ов, -он*** се додаваат само на еднинските, а ***-ш̄е, -ве, -не*** - само на множинските форми на именките.

Членските морфеми ***-ош̄, -ов, -он*** се додаваат на именките од машки род што завршуваат на консонант (во еднинската форма).

Членските морфеми ***-ш̄а, -ва, -на*** се додаваат:

- на сите именки од женски род (во еднина),
- на именките од машки род што завршуваат на *-а* (еднина),
- на множинските форми на именките од среден род (*-а, -иња*),
- и на збирномножинските форми на *-ја* и *-ишш̄а.*

Членските мореми ***-ш̄о, -во, -но*** се додаваат:

- на сите именки од среден род во еднина,
- на именките од машки род на *-е, -о, -у, -и* (со природен машки род),
- на збирномножинските форми на *-је,*
- и на множинската форма *луѓе.*

Морфемите ***-ш̄е, -ве, -не*** се додаваат:

- на сите множински форми што завршуваат на *-и* (кај именките од машки и од женски род),
- и на множинските форми *раце, нозе.*

Општите именки се парадигматски по определеност, а личните, географските имиња, како и имињата на празниците, по правило, не се врзуваат со членските морфеми, со исклучок на случаите како: *Марето, Скопјево, Велигденов* и сл., каде што членот врши експресивна функција, и: *Алпите, Андите, Карпатите* итн., т.е. случаите со географски имиња што се така примени во нашиот јазик.

## Именката во реченицата

**32.** Во реченицата, именката се јавува пред сè како конститутивен елемент на именската група или синтагма (в. во точките 123. и 124.), како нејзин центар кон кој се приспособуваат другите елементи: придавки, заменки и сл., на пример: *студент, добар студент, овој добар студент.*

Од друга страна, пак, именката (односно именската група или синтагма) може (воспоставувајќи врски со личноглаголската форма во реченицата или пак со некоја друга именка или именска група) да врши различни функции во реченицата, кои, во јазици што поседуваат падежи, се сигнализираат со падежни морфеми. Во македонскиот јазик можеме да зборуваме само за остатоци од старите падежни форми, така што именките, главно, имаат една форма (општа), со која се изразуваат падежните односи со помош на предлози. Сепак, некои именки од машки род и одделни машки лични имиња имаат покрај општата и форма за директен објект, која, исто така, може да се врзе и со сите предлози: *човек - човека; Марко - Марка; Павле - Павлета* и сл.

**33.** Воспоставувајќи синтаксички врски со личноглаголската форма во реченицата, именката (именската група) може да ги врши следните функции:

а. **подмет (субјект):** ***Детето*** *пееше.*

б. **директен објект (предмет):** ***Го*** *пофалив* ***детето.***

в. **индиректен објект (*на*-предмет):** ***Му*** *реков* ***на детето.***

г. **предлошки објект (предмет со предлог):** *Мислевме* ***на детето.***

д. **прилошка определба:** *Детето седна* ***во аголот.***

ѓ. **именски дел на прирокот:** *Мајка му е* ***учителка.***

Воспоставувајќи, пак, синтаксичка врска со друга именка (именска група) во реченицата, именката (именската група) врзана

со предлог за неа, врши **атрибутивна функција**, изразувајќи различни односи, на пример: *тетратка на ученик, писмо од пријател, хартија за подароци, настава по историја.*

**34.** Наспрема сите овие функции на именката (именската група) стои **вокативната функција**, значи употребата на именките за непосредно обраќање кон соговорникот, при што доаѓа до израз конативната функција на јазикот, т.е. ориентираноста кон примачот на пораката. Именките (именските групи) со кои го повикуваме соговорникот или му се обрнуваме - се одликуваат со самостојност наспрема другите делови на текстот, самостојност што се забележува како при изговорот (правиме пауза и пред и зад нив) така и при пишувањето (ги одделуваме со запирки или со извичник).

**35.** Во македонскиот јазик се забележува процес на губење на специјалните форми за повикување. Така, Б. Видоески (1950), врз основа на богат материјал, заклучува дека во македонскиот јазик постои општа тенденција "вокативот да се искажува без наставка, при што се разликува со интонацијата", а може да дојде и до продолжување на вокалот на крајниот слог, како и до употреба на извици, со кои се прецизира вокативната функција на употребената именка.

Наспрема постарите фази од развитокот на нашиот јазик, денес се забележува уште една тенденција: некои вокативни наставки се во фаза на губење, а некои во фаза на генерализирање, на пример:

а. во фаза на напуштање се наоѓаат:

- наставката *-е* кај именките од машки род, за да се избегне хомонимијата со деминутивите наспрема овие именки (*волк* - *волче*);

- наставката *-о* кај именките од женски род, за да се избегне евентуалната хомонимија со имиња од машки род (*Ивка - Ивко).*

б. во фаза на поширока употреба се наоѓаат:

- наставката *-у* кај именките од машки род (*полковнику, волку*);

- наставката *-е* кај именките од женски род (*Ивке, тетке*).

Се разбира, и во поглед на напуштањето и во поглед на проширувањето на сферата на употребата на наведените наставки - можеме да зборуваме (во оваа фаза) пред сè за тенденции.

**36.** Вокативната форма (формата за повикување) на именката (именската група, или (почесто) именката (именската група) употребена за директно обраќање - ни служи за повикување на адресатот; со неа ние го идентификуваме соговорникот со желба да воспоставиме контакт со него и да го воведеме во говорната

ситуација. Во такви случаи употребуваме: лични, роднински и професионални имиња, како и некои општи именки.

**37.** Меѓутоа, вокативната форма, односно именката (именската група) употребена за непосредно обраќање - можеме да ја употребиме и со други цели: определување на нашиот однос кон соговорникот, негово карактеризирање (позитивно или негативно) како израз на тој однос.

Во рамките на оваа, вторична употреба, се среќаваме со повеќе разновидности:

- редундантна употреба, кога ја употребуваме именката (именската група) само за одржување на воспоставениот контакт: *Прости ми,* ***Марко!****; Глупост направив,* ***мамо...***

- изразување емоционален однос: *Дечиња!; Пилиња!*

- давање оцена, карактеристика: *Кај си бе,* ***орел?****; Вошкар!; Гнидо!*

- протоколно-етикетна функција, која доаѓа до израз во случаите кога се обраќаме за да изразиме почит: *Господин(е) претседател(е)!*

**38.** Изборот на лексиката при обраќањето зависи од повеќе фактори, меѓу кои спаѓаат времето и општествените услови, но и конкретната ситуација, односно темата за која се разговара, односот меѓу соговорниците и намерата на говорителот. При именското обраќање правиме избор меѓу: личните имиња и презимиња, роднинските имиња, именките што означуваат професија или титула, како и извесен број општи именки (особено место овде им припаѓа на именките со кои се врши карактеризација на соговорникот).

**39.** Личните имиња ги употребуваме пред сè за повикување. По правило, личното име обично оди со еднинската форма од личната заменка за второ лице, како и со соодветните глаголски форми. Презимето, по правило, не оди само, на пример: *господине Петковски*, а се употребува со формата *Вие* и со множинските форми на глаголите.

**40.** Како што е познато, македонскиот јазик располага со прилично развиен систем на именување на роднинските врски. Роднинските имиња ги употребуваме, пред сè, при обраќање кон лица што се носители на соодветните роднински врски со нас, но покрај тоа, се забележува појава на дестабилизација на системот на роднинските имиња при обраќањето, која се состои во широката употреба на некои роднински имиња при обраќање кон неродници, при што се воспоставува однос на солидарност со соговорникот.

Често слушаме (и употребуваме): *Братучед!; Тетке!; Чичко!* и сл., при обраќање и кон непознати лица. Особено е широка употребата на роднинското име *брат* и на неговите изведенки или варијанти, на пример: *брат!; брату!; брате!; братко!; батко!; батка!; бате!; баце!; баци!*, па дури и *брат ми*, како во примерот: *Кај си бе, **брат ми?***

**41.** Именките што означуваат звања, тутили и професии претставуваат извесен проблем кога е именката од машки род, а треба да се обратиме кон лице од женски пол. Во решавањето на овој проблем треба да се земат предвид повеќе внатрешно- и надворешнојазични фактори и елементи, меѓу кои можеби на едно од првите места доаѓа прашањето колку се обични тие звања, титули и функции за жените во нашава средина.

Општите именки (како: *човек, дете, комшија* и сл.), употребени за обраќање, се приближуваат кон употребата на личните имиња или на титулите. За разлика од официјалното *сосед*, именката *комшија* или *комши* има широка употреба и тоа не само меѓу соседи, со што се постигнува ефектот на солидарност. Од ваков катактер е и употребата на именките *земјак, пријател* и сл.

**42.** До скоро (т.е. до 1990 година) општите именки *другар* и *другарка* се употребуваа при официјалното обраќање кај нас (на пример: *Другар секретар!; Другарке Павловска!*). Во периодот во време и по Втората светска војна овие именки (во соодветните форми) биле прогласени за единствени општествено прифатливи форми за обраќање. Во повоените години етикетата *другар* била знак за солидарност, а со текот на времето премина кон знак за дистанцираност, со тоа што извесно време се употребуваше за сигнализирање на статусна разлика, т.е. се употребуваше како некој вид титула, како статусен предзнак.

Макар што сè уште има македонски родени говорители што ја задржале етикетата *другар,* врз основа на следењето на сегашната состојба можеме да констатираме дека сè повеќе превладува етикетата *господин (Господине!,* множинска форма: *Господа!).* Во врска со соодветната етикета за лица од женски пол, може да се каже дека почесто се слуша *госпоѓа (Госпоѓо!)* отколку *госпоѓица (Госпоѓице!).* Извесен број постари македонски родени говорители ја употребуваат етикетата *госпожа (Госпожа̀!).*

Формите *чичко/чиче, тетке* му припаѓаат на разговорниот јазик и, бидејќи претставуваат продолжение од постарата состојба, имаат оправдување при обраќањето кон соговорници што би биле изненадени од употребата на некоја друга форма.

Прилично е распространета формата *мајсторе!* Ја слушаме на различни места: на стадионите, на пример, се употребува за позитивно карактеризирање, но се јавува и на многу други места и во врска со луѓе чие занимање не може да се определи со именката *мајстор* (на пример се употребува за обраќање кон возачите во јавниот сообраќај).

Како непосреден израз на колебањето во поглед на изборот на именска форма за обраќање, се забележуваат случаи на нивно одбегнување и употреба на глаголски форми, како: *Извинете!*, или: *Ве молам!* и сл., со кои се привлекува вниманието на потенцијалниот соговорник.

## МОРФОСИНТАКСА НА ПРИДАВКИТЕ

**43. Придавките** именуваат одделни карактеристики на предметите, лицата и појавите. Во нашата граматика (Бл. Конески, 1952-1966), со право се вклучени во оваа група не само **качествените** и **релативните** туку и **бројните** и **заменските придавки**. (Со оглед на фактот дека заменските придавки му припаѓаат на затворениот систем на заменски зборови во јазикот, нив ќе ги разгледаме заедно со другите заменски зборови: заменките и заменските прилози, в. точка 58. и натаму).

**44.** За придавките воопшто можеме да кажеме дека поседуваат само една категорија што им е својствена само ним: категоријата **степен (позитив:** *добар;* **компаратив:** *подобар;* **суперлатив:** *најдобар)*. Се разбира, категоријата степен е карактеристична пред сè за качествените придавки, а кај останатите може да се јави кога се употребени надвор од примарните значења: *златен - најзлатен; свој - најсвој; прв - попрв.* Појавата на еден вид степенување кај именките и кај глаголите (*помајстор, најмајстор; нај милува; кога нај не се надеваш* итн.) некои автори (Г. Цихун, 1981) ја сметаат за балканска иновација.

Другите категории што се наведуваат во врска со придавката стојат во непосредна врска со нејзината поврзаност со именката: тоа се категориите **род, број** и **определеност.**

**45.** Од гледна точка на категоријата **род** придавките се парадигматски, т.е. ги поседуваат сите членови на категоријата. Имено, придавките (со еден исклучок за кој ќе стане збор подолу)

имаат парадигма по род во еднина: со соодветни морфеми покажуваат граматички машки, женски и среден род. Родот е за нив конгруенциска категорија.

Надвор од категоријата род, односно со една форма за сите три рода, во македонскиот јазик има два слоја придавки:

а. постар слој, во најголем број - заемки од турскиот јазик, на пример: *ачик, башал, бербаш, дарбалија, кибар, йембе, серш, шазе, чашмалија* итн. Некои од овие придавки можат да се јават и со завршоци со кои се сигнализира родот: *бербашен, бербашна, бербашно* и сл.

б. Понови придавки од ваков вид се: *бордо, мини, йоршабл, реш, фер, шик, шланк* и др.

**46.** Од гледна точка на категоријата **број**, најголем број придавки во нашиот јазик се парадигматски затоа што поседуваат и еднински и множински форми. Надвор од оваа категорија се наоѓаат споменатите два слоја придавки, кои се јавуваат во една форма не само за сите три рода во еднината туку и за множина: *фер однос, фер йосшайка, фер однесување, фер договори.*

**47.** Придавката се врзува за **членските морфеми**, и тоа на следниов начин:

- членските морфеми *-ош, -ов, -он* се додаваат на формата за машки род (еднина) на придавката, при што, кај придавките што завршуваат на консонант, пред членската морфема се јавува *-и-*, кое претставува продолжение на белегот на старата определена форма на придавките во нашиот јазик. Примери: *добриош, добриов, добрион; јуначкиош, јуначкиов, јуначкион;*

- членските морфеми *-ша, -ва, -на* се додаваат на формата за женски род (еднина): *добраша, јуначкаша;*

- членските морфеми *-шо, -во, -но* се додаваат на формата за среден род (еднина): *доброшо, јуначкошо.*

- членските морфеми *-ше, -ве, -не* се додаваат на множинската форма: *добрише, јуначкише.*

**48.** За **падежни форми** кај придавките во нашиот јазик не можеме да зборуваме, а при **обраќањето,** како еден вид траги од постарите фази се среќаваат формите: ***добри** госйодару!; **мили** браше!; **драги** шашко!* и сл.

**49.** Основна функција на придавката во реченицата е функцијата на определувач на именката и тоа се прави на два начина: со непосредно додавање на придавката кон именката (**атрибутивна функција**: *добар госйодар*) и како именски дел на глаголско-именски прирок (**предикативна функција**: *Тој е добар*).

Во вакви случаи се спроведува согласување во род и во број (освен кај придавките што се надвор од овие категории), а при атрибутивната врска се врши и приспособување во поглед на категоријата определеност: ако е придавката на прво место и ако треба да се употреби членска морфема, таа ќе се јави со придавката: *добриот господар;* ако е именката пред придавката, членската морфема ќе се јави со неа: *господарот добар.*

Одделни придавки, како и одделни придавски форми можат да пројават и способност не само за согласување (конгруенција) туку и за управување (рекција) (за овие синтаксички врски в. т. 119.), на пример: *лаком за пари; способен за подвизи; подобар од другите; најспособен од сите.*

**50.** Како резултат на процесот на **супстантивизација** придавката може да биде употребена и без именка и да ги врши во реченицата сите функции што се карактеристични за именката. Станува збор пред сè за придавки што можат да се поврзат со персонални именки, на пример: *Болен здрав носи; Се зголемува јазот меѓу сиромашните и богатите.*

Како апстрактни именки се употребуваат формите за среден род од некои придавки употребени самостојно: *Доброто и злото се во постојана борба; Најстрашното допрва ќе дојде.*

# МОРФОСИНТАКСА НА БРОЕВИТЕ

**51.** Од гледна точка на категоријата **род** за броевите може да се каже дека само бројот *еден* има форми за сите три рода (во еднината): *еден, една, едно.* Бројот *два* ја има оваа форма за машки род (*два филма*) и формата *две,* која се употребува со именки од женски и од среден род (*две книги, две деца*). Сите броеви освен *еден* поседуваат одделни форми со кои се означуваат групи од лица во кои барем едно е од машки пол: *двајца,тројца, четворица* и сл.

**52.** Од гледна точка на категоријата **број**, сите броеви освен *еден* се во множинска форма, а *еден* има таква форма, која се употребува или во врска со pluralia tantum (*едни ножици),* или пак надвор од значењето на број.

Всушност, броевите претставуваат непосредни лексички показатели на бројот или на количеството.

**53.** Броевите се врзуваат за **членските морфеми**, и тоа, главно во согласност со состојбата со членувањето на придавките, како и во врска со завршокот на бројот. Овде треба да се издели бројот *два, две* со членуваните форми *двата, двете.* Извесен проблем претставуваат бројните форми за лица, од типот: *петмина, седуммина* и сл. Макар што е стандарднојазичната норма определена во полза на членувањето: *петтемина, седумтемина,* во практиката се среќаваат и: *петмината, седуммината* и сл.

**54.** По својата функција во реченицата броевите стојат најблиску до придавките, т.е. ја определуваат именката и тоа од гледна точка на количеството или бројот на именуваните предмети или лица. Кога сме кај лицата, да кажеме дека броевите за лица (*двајца, петмина* и сл.) ја содржат информацијата дека станува збор за *луѓе,* па поради тоа е попрепорачливо со нив да се употребуваат персонални именки со кои се именуваат специфични групи луѓе, на пример: *двајца војници, петмина студенти* итн.

## МОРФОСИНТАКСА НА ПРИЛОЗИТЕ

**55.** Прилозите што означуваат качество и количество разликуваат **споредбени степени** (Бл. Конески, 1952-1966), на пример: *добро, подобро, најдобро; доцна, подоцна, најдоцна; јуначки, појуначки, најјуначки; многу, повеќе, најмногу.*

Прилозите што означуваат количество можат да се јават и во **членувани форми**, при што се забележува извесно колебање во поглед на изборот на членската морфема: *многуте/многуто книги; малкуте деца* и сл.

**56.** Основна функција на прилозите во реченицата е функцијата на **прилошка определба**, т.е. определувањето на глаголското дејство од гледна точка на некоја околност (место, време, начин и сл.): *дојде дома; пристигне рано; работи добро.*

Качествените и количествените прилози можат да се јават и со:

- други прилози: *многу добро;*
- придавки: *многу добра (книга).*

Количествените прилози можат да се јават и со именки: *многу должности; малку привилегии.*

Прилогот може да се јави и како **именски дел на глаголско-именски прирок**: *Колку сме толку сме токму сме!; ...токму ли си?; Добро сум...; Убаво сме, да речеме...* итн. (Ж. Цветковски, 1990).

**57.** Одделни прилози, како и одделни прилошки форми, поседуваат способност за управување (регување), што ја покажува нивната врска со придавките. Примери: *блиску до куќата; далеку од домот; подобро од другите; најлошо од сите.*

# ЗАМЕНСКИТЕ ЗБОРОВИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК
## - форми, карактеристики, функции -

**58.** Заменските зборови во македонскиот јазик можеме да ги поделиме на следниот начин:

- **заменки**,
- **заменски придавки**,
- **заменски прилози**,
- **заменски глаголи**,
- **заменски именки**.

Во рамките на групата на **заменките** се разликуваат такви заменки што вршат именски функции во реченицата, т.е. што имаат именски карактер (*јас, ти* и сл.) и со тоа го заслужуваат името **именски заменки.** Наспрема нив стојат заменките што имаат карактеристики на придавките, како по формите така и по функциите (*тој, таа, тоа, тие; чиј, чија, чие, чии* и сл.), така што го заслужуваат името **придавски заменки** и со тоа се приближуваат до **заменските придавки** (*мој, моја, мое, мои; таков, таква, такво, такви* и сл.). Разликата меѓу придавските заменки и заменските придавки се состои во тоа што првите не можат да се врзат со членски морфеми, додека повеќето од заменските придавки се врзуваат со членските морфеми како и останатите придавки во македонскиот јазик.

**59.** Заменските зборови претставуваат затворен систем, а во неговиот центар се наоѓаат:

- **личните заменки,**
- **повратната заменка,**
- **присвојните заменски придавки.**

Личните заменки и повратната заменка (може да се нарече и **личноповратна**) вршат именски функции во реченицата и затоа можеме да ги окарактеризираме како **именски заменки.**

Категоријата **лице** е основна за овие заменски зборови. Ги претставуваме на Табела 1.

**60.** Б е л е ш к и во врска со формите:

а. кај **личните заменки**:

- заменката *он, она, оно, они*, уште на почетокот со ограничена сфера на употреба на поетски контексти (Бл. Конески, 1952-1966), претставува карактеристика на северните и на источните македонски говори, како и на скопскиот градски говор, а во стандардниот јазичен израз не се јавува;

- кратките личнозаменски форми за директен и за индиректен објект покажуваат стабилност во чувањето на меѓусебните разлики;

- кај долгите личнозаменски форми забележуваме процес на генерализирање на (по) една форма и за директен и за индиректен објект, каков што е случајот со *мене* и со *шебе*. Така, кај првото лице множина се генерализира формата *нас*, кај второ лице множина - *вас*, кај трето лице еднина машки род - *него*, кај трето лице множина - *нив*, а кај трето лице еднина женски род - *нејзе*. Примери од јазикот на средствата за јавно информирање: ***Нас*** *мораше да* ***ни*** *верувате; А шоа* ***вас*** *сигурно нема да* ***ви*** *се допадне; Лесно* ***му*** *е* ***него****!;* ***Со нејзе*** *ќе се избориме*...итн. Се разбира, бидејќи зборуваме за тенденција, т.е. за процес започнат одамна, се забележуваат и други отстапувања од нормата: *Лесно* ***ѝ*** *е* ***неа!*** и сл. Освен тоа, во практиката не се почитува правилото (Кр. Тошев, 1950) дека во случаите кога се употребува формата за директен објект и во функција на индиректен, за да се прецизира функцијата треба да се употреби таа форма со предлогот *на: на нас = нам; на вас = вам* итн.

- Личните заменки имаат најголем број синтетички падежни форми. Некои од нив, како што беше одбележано, се наоѓаат во процес на губење. Инаку, формите за директен и за индиректен објект кај сите лични заменки се изведени од други основи (**суплетивни** се) наспрема субјектните форми. Како што се гледа, формите на заменките ги именуваме според нивните синтаксички функции, а бидејќи нив ги има повеќе од наведените три, треба да кажеме дека во функциите во кои треба заменката да се врзе со некој предлог се употребува формата за директен објект (*со мене, кај нас, пред него* и сл.).

Системот на заменските зборови во македонскиот јазик
Табела 1

| | | | Лични заменки | | | Повратна заменка | | Присвојни заменски придавки | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | | | субјектна форма | форма за директен објект | форма за индиректен објект | форма за директен објект | форма за индиректен објект | лични | повратна |
| I лице | еднина | | јас | мене ме | мене ми | себе(си) се | себе(си) си | мој, моја, мое, мои | свој, а, е, и |
| I лице | множина | | ние | нас нè | нам ни | себе(си) се | себе(си) си | наш, наша, наше, наши | свој, а, е, и |
| II лице | еднина | | ти | тебе те | тебе ти | себе(си) се | себе(си) си | твој, твоја, твое, твои | свој, а, е, и |
| II лице | множина | | вие | вас ве | вам ви | себе(си) се | себе(си) си | ваш, ваша, ваше, ваши | свој, а, е, и |
| III лице | еднина | машки род | тој (он) | него го | нему му | себе(си) се | себе(си) си | негов, негова, негово, негови | свој, а, е, и |
| III лице | еднина | женски род | таа (она) | неа ја | нејзе ѝ | себе(си) се | себе(си) си | нејзин, нејзина, нејзино, нејзини | свој, а, е, и |
| III лице | еднина | среден род | тоа (оно) | него го | нему му | себе(си) се | себе(си) си | негов, негова, негово, негови | свој, а, е, и |
| III лице | множина | | тие (они) | нив ги | ним им | себе(си) се | себе(си) си | нивни, нивна, нивно, нивни | свој, а, е, и |

Спротивно на тенденцијата кон генерализирање на една долга личнозаменска форма за изразување на сите падежни односи (освен функцијата на подмет), стои појавата на една необична конструкција со долгата форма за индиректен објект, на пример: *Тврди дека од сиѿе ӣишани докуменѿи ќе ѓо избрише зборoѿ ӣлурализам и* ***нему сличниѿе****; Ќе ѓи ӣренесе ӣоракиѿе до оние* ***Вам драѓи, најсакани****; Оӣфаѿи мноѓу друѓи* ***ним слични филмски драѓоценосѿи*** и сл.

б. кај **повратната заменка**:

- поради недоволната изразност на формата *себе,* и за директен и за индиректен објект се генерализира една долга форма и таа гласи: *себеси (Се ӣознавам* ***себеси****; Си зборуваше* ***себеси****).*

в. кај **присвојните заменски придавки**:

- во практиката се забележува колебање во врска со формата за машки род од придавката што покажува припадност на множество од трети лица - наспрема стандардното *нивни,* по аналогија со другите придавки, се употребува формата *нивен* и ова можеме да го толкуваме како пример за хиперкоректност.

**61.** Останатите заменски зборови ги претставуваме на наредната страница, во Табела 2.

Разгледувањето на Табела 2. може да нѐ доведе до неколку заклучоци:

а. Системот од заменски зборови располага, од една страна со многу често употребувани, "обични" елементи, а од друга - со такви што можеме да ги окарактеризираме како ретки, "необични", па и претпоставени, меѓу кои, во Речникот на македонскиот јазик (РМЈ) се наведуваат: *николку, секоѓашен, секадешен,* а *николкав, секолкав* и *неколкав,* како и извесен број од сложените заменски зборови со *било, ѓоде, (и) да е* - ги сметаме за можни.

б. Како што може да се забележи, во системот има и празни места, а на друга страна - изобилство од елементи (каков што е случајот со показните заменски прилози за место). Овде нема да навлегуваме во прашањето зошто е тоа така, но општо земено, јазикот располага со такви средства што им биле потребни на неговите говорители.

в. Во двете табели ги наведуваме само основните форми. Факт е дека извесен број заменски зборови служат за изведување други, и тоа или во рамките на класата ( од придавки - придавки, од прилози - прилози) или надвор од неа (од прилози - придавки), на пример: *својски, својсѿвен; онолкуцка, ѿолкунѕа, ѿолкуцка; ѿолкуцкав* итн. Освен тоа, има и заменски зборови што се јавуваат

# Системот на заменските зборови во македонскиот јазик
## Табела 2

| вид | | прашални | показни | релативни | одречни | општи | неопределени |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| заменки | именски | што? | ова, она, тоа | што/кое(што) | ништо | сешто, сè | нешто, што било, што годе, што (и) да е |
| | | кој$_1$? | овој, оној, тој | што, кој$_1$(што) | никој$_1$ | секој$_1$ | некој$_1$, кој$_1$ било, кој$_1$-годе, кој$_1$ (и) да е |
| | придавски | кој$_2$, -а, -е, -и | овој..., оној..., тој... | што, кој$_2$(што) | никој$_2$... | секој$_2$... | некој$_2$..., кој$_2$ било, кој$_2$-годе, кој$_2$ (и) да е |
| | | чиј, -а, -е, -и | — | чиј(што) | ничиј... | сечиј... | нечиј..., чиј било, чиј-годе, чиј (и) да е |
| заменски придавки | | каков... | ваков, онаков, таков (инаков) | каков што | никаков | секаков | некаков, каков било, каков-годе, каков (и) да е |
| | | колкав... | олкав, óнолкав, толкав | колкав што | николкав | секолкав | неколкав, колкав било, колкав-годе колкав (и) да е |
| | | когашен... | (сегашен) — тогашен | — | — | секогашен | некогашен, когашен било, когашен-годе, когашен (и) да е |
| | | — | овдешен — тукашен — — тамошен | — | — | секадешен | — |
| заменски прилози | | каде | овде, онде, тука ваму, онаму, таму | каде што | никаде | секаде | некаде, каде било, каде-годе, каде (и) да е |
| | | кога | (сега) — тогаш | кога | никогаш | секогаш | некогаш, кога било, кога-годе, кога (и) да е |
| | | како | вака, онака, така | како што | никако | секако | некако, како било, како-годе, како (и) да е |
| | | колку | олку, онолку, толку | колку што | николку | — | неколку, колку било, колку-годе, колку (и) да е |

како прва компонента во сложенки: *овоїодишен, севидлив, севозможен, шаканаречен* итн.

г. Во рамките на т. 58. во списокот на заменските зборови беа наведени и **заменски глаголи и заменски именки.** Станува збор за глаголи и за именки изведени од корените на показните заменки и тие можат да ни послужат како добра илустрација за креативните можности на јазикот и на неговите говорители.

Како заменски глаголи во нашиот јазик можеме да ги наведеме: *онади, онадува, онакваи, шакваи* и сл. По значење, тие се блиски до глаголот *ірави* и можат да покријат широка скала од дејства. Некои од нив се окарактеризирани како дијалектизми.

Како заменски именки можеме да ги третираме пред сè оние што се изведени од заменски корен: *својсшво, својсшвеносш, себичносш; нашинец, нашинка, вашинец, вашинка, своеишина, себичник и сл.*. Покрај нив има и такви што претставуваат сложенки со прва компонента - заменски корен: *севкуйносш, севласш, себељубие, своеволие* итн.

Се покажува дека се можни и други заменски именки, т.е. именки изведени од некој карактеристичен заменски корен и тоа со некој карактеристичен именски суфикс, што не се регистрирани во нашите речници. Овде сме во можност да дадеме само еден пример: *...и везден шакви мудросши (кој вели ілуйосши?) везден мудри* ***шаквосши*** *на двајца симйашични шик-оршаци (Современосш 7/1, 1957).*

Наспрема *сеїа* и *сеїашен*, изведени од стариот *с*-корен, стои именката *сеїашносш.*

На заменските глаголи и на заменските именки нема понатаму да се задржуваме.

**62.** Б е л е ш к и за формите, за празните места и за други особености на системот:

- Прашалните заменски зборови, а особено заменките, претставуваат врска меѓу личните и повратните заменски зборови од една и сите останати заменски зборови - од друга страна. Во таа смисла, меѓу другото, како "одговор" на *чиј* можеме да ги замислиме сите присвојни заменски придавки, но нив не ги вклучивме во Табела 2. затоа што не можеме да ги вклопиме во заменските зборови од таа низа, во која се вклучени **именски заменки,** т.е. заменки што вршат именски функции во реченицата. Наспрема нив, како **придавски заменки** ги карактеризираме оние што располагаат со форми за сите три рода (*кој2, која, кое* и сл.).

- Именската заменка *кој*1 располага со форми за директен (*кого го*) и за индиректен објект (*кому му*). Ова важи и за соодветните именски заменки изведени од неа: релативна, одречна, општа и неопределена. Треба да се каже, меѓутоа, дека и кај овие заменки се забележува процес на генерализирање на една единствена долга форма - тоа е формата *кого*, па така, место *кому му* се јавува *на кого му* (ова важи и за изведените именски заменки).

- Можеме да кажеме дека формите *овега, онега* од именските показни заменки веќе не се употребуваат.

- Кај скоро сите показни заменски зборови со *ов*-корен се забележуваат колебања од типот: *(о)ваков, (о)волкав, (о)вака, (о)волку.*

- Од неопределените заменски изрази со: *било, годе* и *(и) да е,* најчесто се употребува првиот, но со *било* на прва позиција, што е надвор од нормата.

- Како што може да се забележи, најмногу форми во системот има за изразување неопределеност. Кај некои неопределени заменски зборови (*некој, некаков*) неопределеноста се засилува со кратката форма за индиректен објект од повратната заменка (*си*).

- Во Табелата 2, од технички причини, не се вклучени следните општи заменски зборови: именската заменка *сите,* како и заменската придавка *сиот, сета, сето.*

- Наспрема *никој*2, со свои карактеристики, стои придавката *ниеден.* Ја употребуваме за нагласено одрекување, често во врска со секој одделен елемент (*Ниеден извор на приходи не ни остана*). Се употребува исто така и при обраќање со кое го изразуваме својот став кон соговорникот, или пак во извични изрази со кои карактеризираме некое лице - присутно или отсутно: *Магаре ниедно/ низаедно!*

- Во рамките на показните заменски зборови, кај качествените заменски придавки условно е вклучена придавката *инаков,* изведена од стариот *ин*-корен. Освен тоа, вклучени се и: заменската придавка и заменскиот прилог со стариот *с*-корен (*сегашен, сега).* Овој корен одговара на *ов*-коренот.

- Кај показните заменски прилози за место се забележува присуството на две тројки: тројката *овде-онде-тука* се базира на првобитното значење на место (мирување), а тројката *ваму-онаму-таму* - на правец (движење). Овие разлики денес не се остри. Освен тоа, во рамките на првата тројка дошло до губење на опозицијата меѓу *овде* и *тука.* Имено, *тука* можеме да го употребиме за

посочување место блиску до соговорникот, но исто така и како синоним на *овде*.

- Наспрема именската заменка *нешто* (***Нешто** се случило овде!*), стои именката *нешто* (множина: *нешта*) (*Донесов многу **нешта***).

- Како што е познато, во извесни случаи се прават комбинации меѓу прашалните и показните заменски зборови, или пак во рамките на второве. Овие комбинации-изрази ни даваат (и) податоци за значењето на заменските зборови што влегуваат во нивниот состав. Еве неколку примери: *каков-таков; кога-тогаш; колку-толку; ова-она; овде-онде; ваму-таму; вака-така*, како и: *вака или онака*.

- Овде не ги зедовме предвид партикулите што можеме да ги окарактеризираме како заменски. Тоа се: *еве, ене, ете*.

Категории и функции на заменските зборови:

**63.** - Во врска со категоријата **род** можеме да кажеме дека личните заменки за прво и второ лице не даваат информација за родот на лицата на кои се однесуваат. Затоа се вели дека се тие надвор од оваа категорија (З. Тополињска, 1974). Како селективни по род (т.е. такви што поседуваат еден член на многучлената категорија) можеме да ги окарактеризираме именските заменки: *што, ова, она, тоа, ништо* итн. - во среден род, а *кој*1, *овој*1, *никој*1 итн. - во машки род. Придавските заменки и заменските придавки се парадигматски по род (поседуваат повеќе членови од многучлената категорија), на пример: *кој*2, *која, кое; ваков, ваква, вакво* итн.

**64.** - Во врска со категоријата **број**: придавските заменки и заменските придавки се парадигматски бидејќи поседуваат и еднински и множински форми, а именските заменки се селективни по број.

Одделно внимание во врска со оваа категорија заслужуваат личните заменки за прво и второ лице множина, со оглед на фактот дека *ние* значи *'јас+други'*, а *вие,* покрај *'ти+ти+ти'*, уште и *'ти+други'*.

**65.** - Категоријата **лице** е карактеристична за личните заменки и за присвојните заменски придавки. Личната заменка за прво лице еднина го означува говорното лице, личната заменка за второ лице - соговорникот, т.е. лицето на кое му се обраќаме, а личната заменка за трето лице се однесува на лицата или на

предметите за кои станува збор, а не учествуваат непосредно во говорната ситуација.

За присвојните заменски придавки лицето е важно затоа што покажуваат припадност пред сè врз основа на опозициите по таа категорија: припадност на првото, на второто итн. лице.

Повратната (или: личноповратната) заменка и повратната присвојна заменска придавка се јавуваат во исти форми за сите лица.

**66.** - Кај именските заменки можеме да зборуваме за остатоци од **падежни форми** (во врска со кои во Табела 1. се даваат синтаксичко-функционални термини: **субјектна форма, форма за директен објект, форма за индиректен објект**, на кои им одговараат термините: **номинативна, акузативна** и **дативна форма**). Во белешките во врска со формите (в. т. 60. и 62.) стана збор за тоа дека кај кратките заменски форми се чува добро разликата меѓу дативните и акузативните. Кај долгите заменски форми - дативна и акузативна - превладува тенденцијата кон генерализирање на едната од нив: почесто се генерализира акузативната (*нас, него* и сл.), но може да биде и дативната ако е поизразна (*нејзе*).

**67.** - Сложен е односот на заменските зборови спрема категоријата **определеност.** Повеќето од нив, од различни причини, не се врзуваат со членските морфеми (едни затоа што се определени, а други - затоа што се неопределени!).

Со членските морфеми се поврзуваат одделни заменски придавки, и тоа присвојните, некои од прашалните, показните, општите, а од неопределените - заменската придавка *некогашен.* Со членски морфеми се поврзуваат и показните заменски прилози за количество, како и неопределениот прилог *неколку.*

Всушност, заменските зборови, по правило, претставуваат средства на референцијата, за што ќе стане збор подолу (в. т. 69.).

**68.** - Како што кажавме на почетокот, заменските зборови ги вршат во реченицата оние **функции** што се во согласност со нивните карактеристики: именските заменки функционираат како именки (вторично, некои од нив се јавуваат во придавска функција: ***Што*** *човек е Марко?*), придавските заменки и заменските придавки функционираат како придавки, а заменските прилози - како и другите прилози во реченицата, со тоа што количествените можат да се јават и како определби (***неколку*** *дена*).

Две групи заменски зборови се изделуваат по тоа што покрај функцијата на членови на реченицата во која се јавуваат вршат и една друга функција - сврзувачка: тоа се прашалните и релативните (односните) заменски зборови, кои се јавуваат како сврзувачки

зборови во декларативните и во релативните зависносложени реченици. Примери: *Знам **шшо** ќе се случи; Не знаеме **кој** ќе дојде; Се прашуваше **каде** би можеле да одиме; Го предвидов шоа **шшо** се случи; Ги познавам шие **со кои** зборувавше; Ќе одиме шаму **каде шшо** имаме пријашели.*

## Збор-два за значењата на заменските зборови и за нивните карактеристики од гледна точка на референцијата

**69.** Заменските зборови ги употребуваме во рамките на различни видови референција - за упатување кон надворешнојазичната дејствителност вклучувајќи ја говорната ситуација и учесниците во неа, но и за посочување во рамките на јазичниот текст.

Врз основа на литературата за заменските зборови во македонскиот, но и во други јазици (Кр. Тошев, Бл. Конески, З. Тополињска, Бл. Корубин; Е. Бенвенист, Е.В. Падучева, Х. Фаске, И. Клајн, М. Холидеј - Р. Хасан итн.) можеме да ги направиме следните обопштувања во врска со општите и референцијалните карактеристики на македонските заменски зборови:

**70. Личните заменки за прво и за второ лице** влегуваат во рамките на т.н. **персонална референција**: со нив се упатува кон учесниците на актот на комуникацијата, а тоа значи дека станува збор за надворешнојазична референција и дека се лицата означени со овие заменки определени со оглед на говорната ситуација (З. Тополињска, 1974).

Со оглед на изразноста на глаголските форми за прво и второ лице во македонскиот јазик, се поставува прашањето дали е секое *јас, ши, ние, вие* употребено во текстот редундантно (*јас одам; вие одише* и сл.). Се покажува дека има случаи кога е употребата на овие заменки неопходна од комуникативни причини и тоа не само во случаите на емфаза, кога сакаме особено да ги истакнеме (***Јас** го найравив шоа!*) туку и во случаи кога имаме сопоставување (***Ти** ќе одиш, а **јас** ќе осшанам*) и сл. (А. Дучевска, 1991).

Заменката *ние* може да покрива различни групи, почнувајќи од *'јас и ши'*. Меѓутоа, оваа форма може да ја употреби и едно лице зборувајќи за себе и тогаш се зборува за: **множина на величество, множина од скромност** или **авторска множина.** Се разбира, не се сите три видови употреба на *ние* еднакво застапени во нашава средина: најобична е т.н. авторска множина, широко употребувана во научниот и во публицистичкиот стил, на пример: *Во оваа сшашија*

*ги* ***изнесуваме нашиӣе*** *заклучоци во врска со еден акӣуелен ӣроблем; Деновиве* ***ӣосеӣивме*** *еден усӣешен инсӣиӣуӣ и* ***разговаравме*** *со неговиӣе соработници* итн.

Заменката *вие* (при пишување: *Виѐ)* се употребува, како што е познато, и за учтиво обраќање кон едно лице.

**71. Заменката за трето лице:** *ӣој, ӣаа, ӣоа, ӣие* се вклучува во личните заменки по традиција. Нејзе повеќе ѝ одговара името **анафорска заменка** затоа што ја употребуваме за упатување во текстот на претходно споменато лице или предмет, или, со други зборови: оваа заменка има, по правило, **именски претходник (супстантивен антецедент)**, на пример: *Вчера среӣнав* ***една ӣријаӣелка. Со неа*** *беше едно девојче.* Во вакви случаи зборуваме за **кореферентна употреба** на именката-антецедент и на заменката, затоа што се однесуваат на едно исто лице.

**72. Личноповратната заменка** упатува на подметот во реченицата и со него е во кореферентен однос, т.е. подметот и повратната заменка означуваат едно исто лице: ***Јас*** *можам да водам смеӣка* ***за себеси; Ти*** *мислиш само* ***на себеси; Тој се*** *ӣочиӣува* ***себеси.***

Горното ни дава за право да ја вклучиме оваа заменка во анафорските заменски зборови.

Во реченици со подмет во прво или во второ лице место повратната заменка може да се јави и личнозаменска форма: ***Вие*** *водеӣе смеӣка* ***за вас,*** *а* ***ние*** *ќе се ӣогрижиме* ***за нас.*** Во реченици со подмет во трето лице, повратната заменка служи за осигурување на точноста на информацијата, т.е. во реченицата: ***Тој*** *е загрижен* ***за него,*** нема (или поточно: не треба да има) кореференција, т.е. *ӣој* и *за него* не треба да означуваат исто лице. Од друга страна, ако станува збор за исто лице, примерот треба да гласи: ***Тој*** *е загрижен* ***за себеси.***

Кратките форми на личноповратната заменка се употребуваат и пошироко, и тоа во следните случаи:

а. формата за индиректен објект (дативна):

- за изразување припадност (**посесивен датив**): *мајка си;*
- како **етички датив:** *Касни си!; Тој си седи и си ӣие кафенце!* и сл.

б. формата за директен објект (акузативна):

- кај повратните глаголи, како знак за тоа дека дејството го врши вршителот врз самиот себеси: *Се мие; Се чешла* и сл.
- кај заемноповратните глаголи: *Марко и Никола се ӣеӣааӣ.*

- кај еден вид пасивни конструкции: *Се молиште да присуствувате на состанокот.*

- во безлични конструкции: *Ми се спие; Овде се јаде добро.*

- во рамките на одделни глаголи земени како лексички единици, и тоа: безлични (*се стемнува, се разденува*) и лични (*се смее, се заканува* и сл.).

**73. Присвојните заменски придавки** изразуваат припадност кон соодветните лица, Според тоа, овде може да се изврши поделба на оние што покажуваат припадност кон првото и второто лице (а тие се, како што видовме, определени со оглед на говорната ситуација) и на тие што се однесуваат на лица или на предмети за чија припадност станува збор во говорната ситуација, а на кои може да се упати со личната заменка за трето лице, односно анафорската заменка. Меѓутоа, определеноста на поседувачите не влијае секогаш на определеноста на присвојните заменски придавки зашто нивната определеност зависи од определеноста на објектот на поседувањето - затоа тие се врзуваат со членските морфеми, на пример: *Тој учеше од **мои** книги,* наспрема: *Тој учеше од **моите** книги.*

**74. Повратноприсвојната заменска придавка** покажува припадност на кое било лице под услов да има кореференција со подметот, т.е. со неа може да се изрази припадност само кон подметот, на пример: *Тој учеше од **свои** книги; Таа ги сакаше **своите** деца.* Во практиката се среќаваат примери од типот: *Го видов Климета со **своите** деца.* Прашање е овде дали станува збор за децата на говорното лице, или пак за децата на Климе(та). Оваа реченица е прифатлива само во случајот кога се работи за децата на говорителот, зашто тој се јавува овде во функција на подмет (ова го сигнализира личноглаголската форма *видов*).

Повратноприсвојната заменска придавка можеме да ја употребиме, меѓу другото, и:

- за нагласување (емфаза): наспрема *Јас имам работа,* стои: *Јас имам **своја** работа.*

- во примери од типот: *Секој дојде со **својата** книга,* наспрема: *Секој дојде со **неговата** книга* - втората реченица треба да се употреби кога со *неговата* се означува книга на еден автор.

Б е л е ш к а: На сите присвојни заменски придавки им конкурираат кратките дативнопосесивни (личнозаменски и повратни) форми (в. т. 72.). Овие заменски форми ги среќаваме во следните случаи:

- постпозитивно употребени само со роднински имиња, при што ја блокираат појавата на членски морфеми: *мајка ми = мојаша мајка; сесшра си = својаша сесшра.*

- во примери од типот: *Како злашо ѝ свеши косаша.* Како блискозначен можеме да го наведеме примерот: *Нејзинаша коса свеши како злашо.* Разликата се состои во тоа што во првиот пример лицето-поседувач е, така да се каже, во центарот на вниманието.

**75.** Со употребата на **прашалните заменски зборови** даваме информација за својата заинтересираност да дознаеме нешто непознато, нешто што сметаме дека соговорникот го знае и дека ќе сака да ни го каже. Ова се однесува на т.н. искрени прашања... Постојат, меѓутоа, како што знаеме сите и од лично искуство, и други видови прашања; на пример лицето што ги поставува прашањата на испит, се претпоставува, ги знае одговорите далеку подобро од тие што одговараат. Овде ќе ги спомeнеме уште и прашањата-тврдења (*Кој можеше да знае? = Никој не можеше да знае!*), како и репликите од типот: *Шшо ши е ѓајле?*

Од референцијална гледна точка прашалните заменки се **неопределени** но **специфични** (в. т. 30.), се однесуваат, по правило, на конкретни лица, предмети и сл.: *Кој дојде?; Шшо донесе?* итн. Всушност, се чини дека е најсоодветно да кажеме дека овде станува збор за **потенцијална специфичност.** Оваа референцијална карактеристика на прашалните заменки се задржува и кога се тие употребени како сврзувачки зборови во декларативните реченици и, во нивни рамки, во индиректните прашања: *Ме йрашаа коѓо да йоканаш.*

Прашалните заменски зборови се јавуваат и во извични контексти, на пример: *Какви ѓлуйосши!; Како йее!; Колку маки за нишшо!* и сл.

**76. Показните заменски зборови** ги употребуваме и во рамките на надворешнојазичната и во рамките на внатрешнојазичната референција (в. т. 30.). Во рамките на надворешнојазичната референција показните заменски зборови се јавуваат во својата примарна употреба, **показна** или **деиктичка,** на пример: *Можам да ши ја дадам **оваа** книѓа; **Онаа** жена му е мајка.*

Во рамките на внатрешнојазичната референција, показните заменски зборови се употребуваат **анафорски** и **катафорски** (в. т. 30.). При анафорската употреба тие ѝ конкурираат на личната заменка за трето лице, на пример: *Во собаша влезе една жена.* По оваа реченица можат да следуваат најмалку две варијанти:

а. ***Таа жена** сум ја видел порано кај едни пријатели.*

б. ***Неа** сум ја видел порано кај едни пријатели.*

Катафорската употреба на показните заменски зборови вклучува два подвида: **препаративна** и **корелативна** употреба. Препаративната (Х. Фаске, 1973) или подготвувачка употреба можеме да ја илустрираме со примерите: *Сакам да го кажам **ова:** вие ме одушевувате!; Еве **вака** беше: си одам јас мирно по улицата и одеднаш нешто трас пред мене!* Со ваквата употреба на показните заменски зборови го подготвуваме соговорникот за тоа повнимателно да го ислуша продолжението на нашиот исказ.

Со **корелативна** употреба на показните заменски зборови се среќаваме во рамките на некои зависносложени реченици, како што се релативните, на пример: *Треба да **го** докажеш **тоа** што го кажа; **Тој** што го чекаме нема да дојде; Ќе одиш **таму** каде што ќе те пратат; Ќе ви кажам **толку** колку што знам.*

Одделно треба да се одбележи употребата на некои показни заменки во стилски обележени контексти од типот: *Земи ги еднаш **тие книги** и почни да учиш!*

Се разбира, не се сите овие употреби на показните заменски зборови карактеристични за сите нив. Така, во конкретно-показна (деиктичка) употреба се јавуваат повеќе оние со *ов-* и со *он-*коренот, анафорски употребени се јавуваат оние со *т-* и со *ов-*коренот, кај препаративната употреба превладува *ов-*коренот, а кај корелативната: *т-* и *он-*коренот.

**77. Релативните заменски/сврзувачки зборови** служат како средства за внатрешнојазична референција: тие упатуваат наназад во реченицата на некој именски дел на главната дел-реченица, или пак на главната дел-реченица земена во целост и ги застапуваат деловите на кои се однесуваат - во рамките на зависната (релативна) дел-реченица: ова е типична анафорска употреба. Примери: ***Ја** прочитав **книгата што** ми **ја** подаривте; **Тој многу интересно и убаво раскажуваше, со што** го привлече вниманието на сите.*

**78. Одречните заменски зборови** се употребуваат во рамките на надворешнојазичната референција, и тоа:

- за одрекување во врска со сите објекти од една класа: ***Никој** не е вечен.* Обемот на објектите може да се ограничи на пример со релативна дел-реченица: ***Никој што те сака** не може да те навреди.* Како што се гледа, во овие случаи станува збор за генерична употреба (в. т. 30.) на одречните заменки.

- за одрекување во врска со сите објекти од една конкретна група: *Запишавме десет ученици.* ***Никој*** *не отсуствува од наставата.*

Од примерите може да се заклучи дека, и во едната и во другата употреба, одречните заменски зборови во македонскиот јазик се употребуваат со глаголска негација.

Вторично, одделни одречни заменски зборови можат да се употребат за карактеризација: *Ти си никој и ништо!; Тие се за никаде!; Гледаш што ми направи, бе никаков?!* и сл.

Одречниот заменски прилог *никако* со соодветна интонација (*Никако!*), го употребуваме како категорично одречен одговор.

**79. Општите (универзални) заменски зборови** ги употребуваме за означување на целосното опфаќање на објектите од некоја класа (генерична референција: ***Секој човек*** *е смртен*), или пак на комплетноста на даден збир од елементи (специфична неопределена референција: ***Секој наш ученик*** *е редовен.*).

Целосното опфаќање може да биде претставено на два начина:

- дистрибутивно, кога се води сметка за одделните (дискретни) единици; ова се постигнува со заменските зборови: *секој* и *секаде.*

- колективно или збирно: *сè, сешто, сите.*

Сепак, оваа поделба, освен во врска со заменката *секој,* може да се покаже како условна (сп. Е. Падучева, 1985, во врска со рускиот јазик). Така, прилогот *секогаш,* на пример, можеме да го употребиме за означување непрекинатост во времето (*Молиер* ***секогаш*** *ќе биде актуелен),* но и со дискретно, дистрибутивно временско значење (*Тој* ***секогаш*** *држи часови попладне).*

Во извесни контексти *секој* се приближува по значење до *секаков,* на пример: *Тие не бараат помош од секого,* со значење: *Тие бараат помош само од одбрани луѓе/од луѓе со определени квалитети.*

Заменскиот прилог *секако* изговорен со извична интонација: *Секако!,* изразува апсолутно согласување.

**80.** Во групата на **неопределените** има најголем број заменски зборови, а сликата ја дополнува и употребата на бројот *еден* како неопределена заменка, односно како неопределен член. Всушност, во рамките на неопределените заменски зборови, вклучувајќи го и *еден,* можеме да ја направиме следната поделба врз основа на референцијата: сите ѝ припаѓаат на надворешнојазичната

референција; заменските зборови претставени со *некој*, како и *еден*, најчесто се употребуваат со специфична референција (в. т. 30.), на пример: *Овде* ***некој*** *влегол; Дојде* ***еден*** *и прашуваше за тебе.* Заменските зборови од типот на *кој било, кој-годе* итн., за кои се предлагаат различни имиња (**алтернативни, егзистенцијални** и сл.), можеме да ги окарактеризираме како неспецифични затоа што не вршат индивидуализација на објекти: ***Кога било*** *ќе ти вратам* (со значење: ´порано или подоцна´, ´ако не денес - утре´, ´не е важно кога, но ќе се случи´ и сл.).

Во рамките на првата група неопределени заменски зборови, интересна е разликата меѓу *некој* и *еден.* Во литературата посветена на ова прашање (и за македонскиот и за други јазици) во најголем број случаи се истакнува опозицијата **познатост/непознатост** за говорителот и за слушателот, па така, неопределената заменка *еден* ќе ја употребиме во врска со предмети, лица и сл. што му се познати на говорното лице, но тоа решава да ги претстави како непознати (т.н. **субјективна неопределеност**): *Вчера ме барал* ***еден*** ***другар.*** Неопределената заменка *некој*, пак, ќе ја употреби говорното лице во врска со лица, предмети и сл. што се и за него непознати - воопшто или во моментот на зборувањето (т.н. **објективна неопределеност** - З. Тополињска, 1974): *Вчера ме барал* ***некој другар.*** Сигурно е дека ова разликување важи за најголемиот број случаи, но се чини дека треба да се имаат предвид и некои преодни примери: *Ќе се снајдам* ***некако*** *(= 'не знам како')*, но: *Се снајдовме* ***некако*** *(= 'знам, но не е важно како').*

Заменските зборови од втората група, т.е. формите со *било, годе, (и) да е* повеќе се употребуваат надвор од примарното значење на неопределеност. Во контексти од типот: *Тие не бараат помош од* ***кого било***, првата можна интерпретација е: *'од никого'*, а втората *'од секого'* (за носители на извесни особености, квалитети). Во примери од типот: *Зборува* ***што било / што-годе / што да е***, овие заменки се употребени за (негативна) квалификација.

# ГЛАГОЛОТ ОД МОРФОСИНТАКСИЧКА ГЛЕДНА ТОЧКА

**81.** Повеќе наши и странски автори од различни аспекти му посветиле внимание на глаголскиот систем во македонскиот јазик. Без можност да дадеме комплетна листа, ќе ги спомонеме: Бл. Конески, Бл. Корубин, К. Конески, П. Илиевски, Р. Угринова-Скаловска, Г. Георгиевски, Љ. Спасов, И. Чашуле, Сн. Велковска, Б. Маленко; Х. Лант, Зб. Голомб, Р. Усикова, В. Фридман, З. Тополињска, К. Фелешко, М. Елсон, З. Шанова, Кр. Крејмер, Г. Хавранек и др.

Глаголот во лична форма, или личноглаголската форма, претставува основен реченичен член, член што ја создава реченицата. Категориите на глаголот, според тоа, имаат големо влијание врз карактеристиките на речениците создадени со секој одделен глагол.

Пред да преминеме на разгледување на глаголските категории, ќе дадеме еден преглед на формите на македонските глаголи, претставени со една двојка од свршен и несвршен глагол (двојка земаме затоа што категоријата вид/аспект има свое влијание врз бројот и карактерот на формите кај одделните глаголи).

**82.** Преглед на формите на глаголите:

*НОСИ* (несвршен) *ДОНЕСЕ* (свршен)

**Сегашно време**

| | | | |
|---|---|---|---|
| *носам* | *носиме* | *донесам* | *донесеме* |
| *носиш* | *носите* | *донесеш* | *донесете* |
| *носи* | *носат* | *донесе* | *донесат* |

Б е л е ш к а: Формите за сегашно време од свршени глаголи не се употребуваат самостојно. Затоа го предлагаме за нив името: **блокирани форми**.

## Идно време

| | | | |
|---|---|---|---|
| *ќе носам* | *ќе носиме* | *ќе донесам* | *ќе донесеме* |
| *ќе носиш* | *ќе носите* | *ќе донесеш* | *ќе донесете* |
| *ќе носи* | *ќе носат* | *ќе донесе* | *ќе донесат* |

Б е л е ш к а: Негирањето на идното време се прави на два начина:

| | |
|---|---|
| а. *не ќе носам* | *не ќе донесам* |
| б. *нема да носам* | *нема да донесам* |

## Минато определено свршено време

| | | | |
|---|---|---|---|
| *носив* | *носивме* | *донесов* | *донесовме* |
| *носи* | *носивте* | *донесе* | *донесовте* |
| *носи* | *носија* | *донесе* | *донесоа* |

Б е л е ш к а: Ова време е најсоодветно за свршените глаголи. Формите на минато определено свршено време од несвршени глаголи се среќаваат уште само во јазикот на одделни писатели.

## Минато определено несвршено време

| | | | |
|---|---|---|---|
| *носев* | *носевме* | *донесев* | *донесевме* |
| *носеше* | *носевте* | *донесеше* | *донесевте* |
| *носеше* | *носеа* | *донесеше* | *донесеа* |

Б е л е ш к а: Формите за ова време од свршени глаголи се блокирани.

## Минато-идно време

| | | | |
|---|---|---|---|
| *ќе носев* | *ќе носевме* | *ќе донесев* | *ќе донесевме* |
| *ќе носеше* | *ќе носевте* | *ќе донесеше* | *ќе донесевте* |
| *ќе носеше* | *ќе носеа* | *ќе донесеше* | *ќе донесеа* |

Б е л е ш к а: Негирано минато-идно време се прави на два начина:

| | | |
|---|---|---|
| а. | *не ќе носев* | *не ќе донесев* |
| б. | *немаше да носам* | *немаше да донесам* |
| | *немаше да носиш* | *немаше да донесеш* |
| | *немаше да носи* | *немаше да донесе* |

## Нелични глаголски форми

### 1. *Л*-форма

| | | |
|---|---|---|
| **Свршена:** | *носил, носила, носило; носиле* | *донесол, донесла, донесло; донесле* и: *донел, донела...* |
| **Несвршена:** | *носел, носела, носело; носеле* | *донесел, донесела, донесело; донеселе* |

Б е л е ш к а: За *л*-формите е карактеристично тоа што во третото лице еднина и множина на минатото неопределено време (свршено и несвршено) - се јавуваат без помошниот глагол. Ова важи за свршените *л*-форми од свршените и од несвршените глаголи, како и за несвршените *л*-форми од несвршените глаголи; несвршените *л*-форми од свршените глаголи се блокирани.

### 2. Глаголска придавка

| | |
|---|---|
| *носен, носена, носено; носени* | *донесен, донесена, донесено; донесени* |

### 3. **Глаголски прилог**

| | |
|---|---|
| *носејќи* | --- |

### 4. **Глаголска именка**

| | |
|---|---|
| *носење* | --- |

Б е л е ш к а: Свршените глаголи, по правило, немаат форми за глаголски прилог и за глаголска именка.

### **Минато неопределено свршено време**

| | | | |
|---|---|---|---|
| *сум носил* | *сме носиле* | *сум донесол* | *сме донесле* |
| *си носил* | *сте носиле* | *си донесол* | *сте донесле* |
| *носил* | *носиле* | *донесол* | *донесле* |

Б е л е ш к а: Формите на ова време од несвршените глаголи имаат ограничена употреба, како и формите на минатото определено свршено време од истите глаголи.

### **Минато неопределено несвршено време**

| | | | |
|---|---|---|---|
| *сум носел* | *сме носеле* | *сум донесел* | *сме донеселе* |
| *си носел* | *сте носеле* | *си донесел* | *сте донеселе* |
| *носел* | *носеле* | *донесел* | *донеселе* |

Б е л е ш к а: И овде се среќаваме со т.н. блокирани форми. Тоа се формите за ова време од свршени глаголи.

### Идно прекажано време

| | | | |
|---|---|---|---|
| *ќе сум носел* | *ќе сме носеле* | *ќе сум донесел* | *ќе сме донеселе* |
| *ќе си носел* | *ќе сте носеле* | *ќе си донесел* | *ќе сте донеселе* |
| *ќе носел* | *ќе носеле* | *ќе донесел* | *ќе донеселе* |

Б е л е ш к а: Негирано идно прекажано време се прави на два начина:

| | | |
|---|---|---|
| а. | *не ќе сум носел* | *не ќе сум донесел* |
| б. | *немало да носам* | *немало да донесам* |
| | *немало да носиш* | *немало да донесеш* |
| | *немало да носи* | *немало да донесе* |

### Предминато време

А. **Свршено**

| | | | |
|---|---|---|---|
| *бев носил* | *бевме носиле* | *бев донесол* | *бевме донесле* |
| *беше носил* | *бевте носиле* | *беше донесол* | *бевте донесле* |
| *беше носил* | *беа носиле* | *беше донесол* | *беа донесле* |

Б. **Несвршено**

| | | | |
|---|---|---|---|
| *бев носел* | *бевме носеле* | *бев донесел* | *бевме донеселе* |
| *беше носел* | *бевте носеле* | *беше донесел* | *бевте донеселе* |
| *беше носел* | *беа носеле* | *беше донесел* | *беа донеселе* |

Б е л е ш к а: Како што се гледа, овде даваме по две форми на ова време, аналогно на ситуацијата со другите минати времиња (определени и неопределени). Треба да се каже, сепак, дека ова време воопшто се употребува прилично ретко и, како што забележува Бл. Конески (1966) најчесто се среќаваме со формите од типот: *бев донесол* (од свршени глаголи со свршени *л*-форми), а поретко со формите од типот: *бев носел* (од несвршени глаголи со несвршени *л*-форми). Може да се каже дека формите од типот: *бев*

*носил*(од несвршени глаголи со свршени *л*-форми) се повеќе можни отколку реализирани, но што се однесува на формите од типот: *бев донесел* (кои мораат да бидат блокирани), нивното место го гледаме пред сè во рамките на условните реченици, зашто се во нив невозможни формите како: *бев донесол* (може само: *ако/да бев донесел).*

## Збор-два за глаголот *СУМ*

Глаголот *сум* може да се јави како:

а. **помошен,** во рамките на сложените глаголски времиња: *Јас **сум** дошол; Ти **беше** излеѓол* и сл.

б. **копула (врска)** - во глаголско-именскиот прирок: *Тој **е** добар; Тие **беа** ӣријаѿни луѓе.*

в. **полнозначен глагол,** близок по значење со глаголите: *изнесува, се наоѓа, ӣресѿојува* и сл., на пример: *Тој **е** во ѓрадов; Куманово **е** на север од Скоӣје.*

## Форми со *ИМА/НЕМА*

| | | | |
|---|---|---|---|
| *имам носено* | *имаме носено* | *имам донесено* | *имаме донесено* |
| *имаш носено* | *имаѿе носено* | *имаш донесено* | *имаѿе донесено* |
| *има носено* | *имааѿ носено* | *има донесено* | *имааѿ донесено* |

*ќе имам носено* — *ќе имам донесено*
. . . — . . .

*имав носено* — *имав донесено*
. . . — . . .

*ќе имав носено* — *ќе имав донесено*
. . . — . . .

*сум имал носено* — *сум имал донесено*
. . . — . . .

*ќе сум имал носено* — *ќе сум имал донесено*
. . . — . . .

### Заповеден начин

*носи* *носеќе* *донеси* *донесеќе*

Б е л е ш к а: Негиран заповеден начин од несвршените глаголи може да се прави на два начина:

а. *не носи* *не носеќе*
б. *немој да носиш* *немој(ќе) да носиќе*

Од свршените глаголи, во вистинското значење на забрана, заповедниот начин се негира вака:

*немој да донесеш* *немој(ќе) да донесеќе*

### Можен начин

*би носел* *би носеле* *би донесол* *би донесле*

Б е л е ш к а: Кај овој начин се среќаваме само со несвршените *л*-форми од несвршените глаголи и со свршените *л*-форми од свршените глаголи.

Белешки за граматичките категории
на глаголот

**83.** Категоријата **вид** се одразува на:

А. блокираноста на несвршените форми од свршените глаголи - нив можеме да ги употребиме:

а. со партикулата *ќе* за образување идно, минато-идно и идно прекажано време;

б. со партикулата-сврзник *да* во т.н. *да*-конструкција (со широка употреба);

в. со сврзници: *ако* (условен), *дури да/не; додека да/не* (временски). Со временските сврзници: *кога, откако, откога, штом,* за изразување идност треба да се употреби партикулата *ќе.*

г. во прашања од типот: *Што не седнеш?*

Б. отсуството на глаголски прилог и на глаголска именка од свршените глаголи. Празнината се пополнува се глаголски именки од несвршени глаголи, најчесто на *-ува*, со кои се фиксира определен момент: ***Пред излегување** ѝ кажав* = ***Пред да излезам** ѝ кажав.*

В. напуштање на свршените форми од несвршените глаголи.

Г. Кога се посматра македонскиот глаголски систем низ призмата на категоријата вид, вниманието го привлекуваат **двовидните глаголи**, кои можат, во различни контексти, да се реализираат било како свршени, било како несвршени. Покрај постарите двовидни глаголи (како: *гости, кани, руча* итн.), како далеку помногубројни се јавуваат глаголите на -*(из)ира,* кои се изделуваат и со местото на акцентот на вториот слог од крајот.

И покрај неприспособеноста кон системот (како поради нивниот однос кон категоријата вид, така и поради акцентот) се покажува дека во нашиот јазик се појавуваат и нови глаголи на -*(из)ира* и тоа не само со туѓи туку и со наши основи, на пример: *десантира, инвазира, ракетира, солира* ('изведува соло-акции'), *транзитира; граѓаноизира, југословенизира, официјализира* итн.

Во поглед на префиксацијата што се одразува на промена во значењето, се забележува употреба и на туѓи и на домашни морфеми: *деминира* наспрема *разминира.*

Под притисок на системот се јавуваат и префикси со кои се изведуваат свршени глаголи: *израфалира, изреализира, испрецизира, исфинансира, профункционира.*

Најинтересна е појавата на комбинирање на суфиксот -*(из)ира* со *-ува: окарактеризирува.* Ова може да се толкува и како знак дека глаголите на -*(из)ира,* и покрај сè, си обезбедиле место во системот. Суфиксот *-ува,* по правило, претставува сигнал за повторливост, на пример: *Жените тогаш постојано **експлодирувале; Овој состав неколку пати **се расформирувал*** итн.

**84.** Во врска со категориите **начин** и **време,** во литературата се забележуваат разлики во третманот на одделни форми (на пример во врска со формите со *ќе* - дали треба да се вклучат во индикативот или се модални; понатаму, во врска со заповедниот начин - постои

мислење дека треба да биде вклучен во неличните форми со оглед на фактот дека се јавува во една еднинска и во една множинска форма и со оглед на позицијата на клитиките наспрема него), како и во поглед на дефинирањето на одделни појави (на пример за незасведоченоста: дали се работи за одделна модална категорија и сл.). Несомнени се врските и преплетувањата меѓу модалноста како израз на гледната точка на говорното лице и темпоралноста како одраз на човековото примање и осмислување ситуации означени со време во однос на моментот на зборувањето или на друг момент (А. Бондарко, 1990).

Накратко, можеме да ги наведеме следните особености во поглед на значењето и употребата на глаголските времиња и начини, како и на неличните глаголски форми:

**85.** - Со **сегашното време (презент)** се означуваат дејства што се одвиваат во моментот за кој станува збор, а тоа може да биде моментот на зборувањето, но и некој друг момент во минатото или во иднината, сè до употреба надвор од времето. Со сегашното време можеме да изразиме и повторливост, хабитуалност на дејствата.

**86.** - **Минатите определени времиња** означуваат минати дејства врзани за определен момент во минатото: **свршеното (аорист)** во заокруженост, целосност, **несвршеното (имперфект)** - како процес во одвивање. Нема согласност (кај авторите што ги проучувале) во поглед на прашањето кое од овие времиња и по што е обележено (маркирано): по траење во време или по координираност со други настани.

**87.** - **Идно** и **минато-идно време** - и овде нема согласност: како што одбележавме погоре (в. т. 84.), на една страна се тврди дека се работи за времиња, т.е. идното и минатото-идно време се приклучуваат кон индикативот, на друга - дека сите форми со *ќе* се модални бидејќи ниту во моментот на зборувањето (за идното време), ниту пак во минатиот момент според кој се ориентира минатото-идно време - дејствата не се извршени, не се исполнети, не се референтни. Аргументите на застапниците на првиот став, т.е. за временскиот третман на овие форми се базираат на начинот на кој се претставува дејството: како факт, односно тие констатираат фактивност на овие форми. Вторично, тие наоѓаат низа модални нијанси во значењето на овие форми, меѓу кои: претпоставка, повторливост, намера, заповед и сл.

**88.** - **Минатото неопределено време** претставува продолжение на стариот перфект, но овие форми во македонскиот јазик денес помалку се употребуваат со значење на перфектот: актуелен факт

од извршено дејство или негов резултат - во сегашниот момент, без оглед на времето кога се вршело/се извршило дејството. Овие форми повеќе се употребуваат за **прекажување.** Тоа им дало повод на некои автори да зборуваат за хомонимност меѓу перфектот и прекажаните форми за имперфект и аорист. Како и да е, овие форми во оваа употреба го поставуваат во фокусот прашањето за прекажаноста како модална категорија (за што ќе стане збор подолу).

**89. - Предминатото време** се употребува за означување дејство што му претходело на друго во минатото. За ова време се вели дека е обележено по минат **таксис.** Таксисот, според Р. Јакобсон (1971) претставува јазична категорија што ги карактеризира временските односи меѓу дејствата: едновременост/нееднովременост, соодност меѓу главното и придружното дејство и сл.

**90. -** ***Има*****-конструкцијата** со сегашно време од помошниот глагол се нарекува **(нов) перфект** или **перфект 2.** Со неа се изнесува обопштен факт или конкретен резултат од извршено дејство, резултат актуелен за сегашниот ориентационен момент (Р. Усикова, 1985). В. Фридман (1993), пак, ја определува како карактеристика на западните македонски говори и како маркирана по сегашна стативна резултативност.

***Има*****-конструкцијата** со минато определено време од помошниот глагол се нарекува ***има*****-плусквамперфект** или **плусквамперфект 2,** а се карактеризира како време со кое се дава резултат од дејство, актуелен за минат ориентационен момент, односно - време обележено по мината стативна резултативност.

**91. - Заповедниот начин (императив)** може да се употреби и надвор од заповедното значење (за нагласување на интензитет на дејството, за означување повторливи дејства и сл.), а заповедно значење може да се изрази и со други форми (идно време, *да*-конструкција и сл.) (К. Конески, 1973).

**92. - Можниот начин (потенцијал)** служи за изразување можност, веројатност, пожелност на дејството, без оглед на времето.

Некои автори (Р. Усикова, 1985) разликуваат уште и **реален** (со *ќе*+сегашно време) и **иреален** (со *ќе*+минато определено несвршено) **кондиционал**, кои своите имиња ги добиле врз основа на употребата во условни зависносложени реченици - во рамките на главната, значи - како условени дејства.

**93.** - За *да*-**конструкцијата**, во литературата постојат неколку термини: **оптатив-субјунктив, субјунктив, конјунктив.** Таа може да се јави со сегашно, со минато определено и со минато неопределено време, но најчесто - со сегашното. Како што беше речено погоре, има широка употреба, пед сè како име на дејство, како еквивалент на инфинитивот во други јазици; самостојно употребена изразува: желба, молба, заповед, а се јавува и во клетви; се употребува со модални и со фазни глаголи, потоа во негирани форми на некои времиња и начини, како и во зависни дел-реченици.

**94.** - Според Р. Јакобсон (1971), во рамките на **прекажувањето** се земаат предвид три елементи: настанот за кој се зборува, говорниот настан и изворот на информацијата за настанот за кој се зборува. В. Фридман (1993) го употребува терминот **статус** како квалификација од говорителот за потврденоста на дејството, па: аористот и имперфектот ќе бидат обележени по потврдување зашто донесуваат засведочени дејства, а за *сум+л*-формата се карактеристични прекажани дејства без оглед на временската ориентација. Патем да кажеме дека е умесна забелешката на овој автор дека со синтетичките минати времиња се изразуваат засведочени, но и незасведочени дејства - кога има говорителот причина да ги претстави како сигурни, односно вистински.

Инаку, наспрема аористот - за прекажување стои минатото неопределено време (*дојде - дошол);* наспрема сегашното време и имперфектот - минатото неопределено несвршено (*доаѓа, доаѓаше - доаѓал);* наспрема идно и минато-идно - идно прекажано време (*ќе дојде, ќе дојдеше - ќе дојдел),* наспрема *има*-перфект и *има*-плусквамперфект стои *има*-конструкција со минато неопределено време од помошниот глагол (*има носено, имаше носено - имал носено).* Прекажувањето (ренаратив, имперцептив, коментатив) може да биде неутрално, но може да биде изразено и неодобрување, несогласување (инверитатив), чудење (адмиратив) и заклучок (конклузив).

**95.** Од неличните глаголски форми, **глаголскиот прилог** се употребува со личноглаголска форма со идентичен подмет, при што, ако е изразен подметот, тој се врзува за личноглаголската форма (К. Конески, 1989). Глаголскиот прилог функционира како еквивалент на дел-реченица (временска, условна и сл.), но и како прилошка определба за начин (*Се враӣија лазејќи).*

**96.** Вршителот на дејството изразено со **глаголска именка** го претставуваме со именка воведена со предлогот *на: ӣеење(ӣо) на ӣӣици(ӣе),* а трпителот на дејството се претставува со именка што

се додава непосредно на глаголската именка ако е во нечленуван вид: *берење шушун,* но: *берење на шушуной.* Глаголската именка, меѓу другото, може да се интерпретира како еквивалент на делреченица, и тоа: временска, причинска, целна, условна итн.

Врската на глаголската именка со глаголот, т.е. предикативната компонента во неа се гледа, меѓу другото, и во фактот дека се употребува и место личноглаголска форма пред сè во експресивни искази во рамките на разговорниот јазик, на пример: *Вчера Марко многу јадачки му сшегаше на Мешо. Овој го гледа, го гледа и одеднаш -* ***факање и удирање*** *од земја!*

**97. - Глаголската придавка** го покажува резултатот од дејството во вид на признак. Од преодни глаголи, по правило, се добива пасивно значење, па со глаголот *сум* добиваме пасивна конструкција: *Јас сум ослободен.* Глаголските придавки од непреодни глаголи со глаголот *сум* даваат еден вид перфект (резултатив), на пример: *Јас сум дојден.*

**98.** Категориите **преодност, залог** и **повратност** имаат решавачка улога во структурата на реченицата. Присуството на категоријата преодност, односно обележеноста по таа категорија за еден глагол значи дека тој глагол може да оформи (и најчесто оформува) реченица со директен објект, на пример:

а. *Марко чиша* ***книга.***

б. *Марко пишува* ***книга.***

Разликата меѓу директните објекти во двете реченици се состои во тоа што *книгаша* сврзана со глаголот *чиша* постои пред дејството, а *книгаша* во реченицата под б. претставува (евентуален) резултат од дејството на пишување, т.е. не постои пред дејството.

Именката *книга* во овие реченици може да биде употребена за да означи конкретен, изделен предмет и тогаш речениците би можеле да гласат:

а1. *Марко чиша* ***една/некоја книга.***

б1. *Марко пишува* ***една/некоја книга.***

Се разбира, ако станува збор за книга што им е позната на соговорниците, речениците можат да гласат:

а2. *Марко* ***ја*** *чиша* ***книгаша.***

б2. *Марко* ***ја*** *пишува* ***книгаша.***

Во овие случаи речениците се одликуваат со удвојување на директниот објект и тоа со соодветна кратка личнозаменска форма.

Да се вратиме сега на глаголите. Глаголот може, кога е во лична форма, да се употреби за именување конкретно дејство, актуелно во еден определен момент (за кој се зборува), на пример:

а3. *Марко чита книга (сега, во моментов!).*

б3. *Марко пишува книга (во текот на овој период - пократок или подолг).*

Со директниот објект во множина, глаголите можеме да ги употребиме како имиња на дејството:

а4. *Марко чита книги (редовно, обично).*

б4. *Марко пишува книги (= Марко е писател).*

Преодните глаголи можат да бидат употребени и без директен објект, т.е. без реализација на една своја можност. Оваа појава за нашиот јазик, меѓу другите, ја коментираат Бл. Конески (1982) и Бл. Корубин (1990, 1992), кој ја дефинира како дезаргументација на вториот аргумент (директниот објект) на преодниот глагол. Овде можеме да наведеме две употреби на нашите глаголи - без директен објект, и тоа:

- кога се употребени како имиња на дејствата - во контраст спрема други:

а5. *Марко чита (а не спие).*

б5. *Марко пишува (а не чита).*

- кога означуваат оспособеност за дејството, ако го замислиме Марко како дете:

а6. и б6. *Марко (веќе) чита и пишува.*

Од друга страна, во рамките на непреодните глаголи се забележува употреба на некои од нив со директен објект и тоа пред сè во разговорниот јазик, но и во јазикот на некои наши автори. Оваа појава е окарактеризирана како балканска иновација (Г. Цихун, 1981), но факт е дека има и инакви ставови. Така, К.М. Солецка (1993:98), застапувајќи се, со право, за тоа на секоја јазична појава да се погледне од поширока типолошка перспектива, ја предлага следната интерпретација (како што вели: "една од можните"): како резултат на губењето на падежните форми, многу јазици ги одбрале предлозите за изразување на падежните односи, па тоа довело до функционална преоптовареност на предлозите и поради тоа "некои од јазиците, по сè изгледа, почнале да ја шират најјаката синтаксичка шема со директен објект, во некои од нив дури удвојуван, за поголема изразитост." Оваа синтаксичка шема, како што забележува натаму авторката, во јазиците без падежи, а со предлози оптоварени со полифункционалност, "мора да е мошне атрактивна", па "ништо чудно што токму таа се шири, не само во

македонскиот, па можеби и во сите останати балкански јазици туку и на други места..."

За поздравување е препораката да не се брза со ставање етикети "балкански", а што се однесува на интерпретацијата во чија основа лежи губењето на падежните форми, може да се каже дека и во јазици што имаат падежи, каков што е српскиот, на пример, се среќаваат одделни примери на употреба на непреодни глаголи со директен објект.

Имајќи го предвид сето ова, ќе кажеме дека употребата на примарно непреодни глаголи - со директен објект, може да се должи на стремежот за постигнување поголема експресивност на изразот, но не е неважен и моментот на аналогија со соодветни преодни глаголи, каков што е случајот со глаголот *умре,* примарно непреоден, но широко употребуван како преоден во разговорниот јазик: ***Ме умревше веќе!; Го умреа човекот!*** и сл. Во овој случај е јасна аналогијата, поврзувањето со блискозначните преодни глаголи што можеме да ги декомпонираме како ′направи да умре′.

Овде ќе наведеме неколку примери на употреба на примарно непреодни глаголи како преодни - од нашата уметничка проза: *Мајка* ***ги замижа очите; ...ја нанишани цевката*** *право во неа; Беше* ***ги слегле*** *во едно нивиште и веќе им ги врзуваа очите; Дали му го занишавте самарот на коњот откако* ***ја слеговте невестата?*** итн. Има и случаи на промена на карактерот на преодноста, како кај глаголот *вели* во примерот: *Ендопин сум, Доне* ***ме велеа*** *во селото, Доне Совичанов.*

Врз основа на материјал од францускиот јазик, но и од повеќе други јазици, Л. Тениер (1966) ја покажува тесната врска меѓу преодноста, залогот и повратноста, што може да се илустрира со примерот на глаголот *почитува*, употребен во следните четири реченици:

а. *Марко ја почитува Марија* (А→Б)

б. *Марија е почитувана од Марко* (Б←А)

в. *Марко се почитува себеси* (А⤾)

г. *Марко и Марија се почитуваат* (А↔Б) и (А⤾⤿Б)

Реченицата под а. е активна: вршителот на дејството е во неа подмет, а трпителот - директен објект. Реченицата под б. е пасивна: трпителот на дејството, кој во активната реченица беше претставен како директен објект, овде се јавува во функција на подмет, а вршителот на дејството е претставен со предлошки објект.

Во реченицата под в. дејството преминува на вршителот, т.е. глаголот е употребен повратно. Во реченицата наведена под г. имаме можност за двојно толкување: г1. *Марко ја почитува Марија и Марија го почитува Марко* (овде имаме заемноповратна или реципрочна врска); г2. *Марко се почитува себеси и Марија се почитува себеси* (овде е глаголот *почитува* употребен како под в., т.е. како повратен).

Б е л е ш к а: Термините: вршител, трпител, дејство, употребени овде, треба да се сфатат пошироко бидејќи станува збор за активност што ѝ припаѓа на мисловно-чувствената сфера.

Категоријата преодност може да се посматра и во пошироки рамки, во рамките на валентноста на глаголите, за која ќе стане збор во разделот посветен на синтаксичките средства (в.т. 112 - 116).

Во врска со реченицата под б. можеме да кажеме дека го претставува едниот од можните начини на оформување пасивни конструкции. Вториот начин е со личноглаголска форма со *се*: *Мостот се гради пет години.*

Во врска со повратноста: веќе се кажа (в. т. 72б.) дека *се* се јавува и со вистински повратни и со заемноповратни глаголи, со безлични глаголи и во безлични конструкции, како и во пасивни реченици.

**99. Лицето, бројот** и **родот** претставуваат согласувачки категории на глаголот: во рамките на реченицата прирокот се согласува со подметот врз основа на овие категории.

Во рамките на категоријата лице треба да се издели првото лице, поради неговите специфичности наспрема другите. Ова ќе го илустрираме само со еден пример: кога ќе рече некој *Јас ви честитам на успехот,* со изговарањето на реченицата тој истовремено и го врши дејството именувано со глаголот. Наспрема оваа стои реченицата: *Тој ви честита на успехот,* со која само се соопштува за дејството.

Второто лице, пак, освен за обраќање кон соговорникот, може да се употреби и за изразување нереферентни дејства: *Цел живот работиш и пак немаш! = Цел живот да се работи и пак да се нема!*

Во разделот за личните заменки кажавме дека првото и второто лице множина ги употребуваме и во врска со одделни лица, што создава извесна можност за колебање во поглед на

согласувањето по број меѓу подметот и прирокот (како е правилно: *Вие сше совесен,* или *Вие сше совесни?*)

Категоријата род се пројавува само во оние глаголски форми што ја содржат *л*-формата, како и при употребата на глаголската придавка.

## ФУНКЦИЈАТА НА ПРЕДЛОЗИТЕ ВО РЕЧЕНИЦАТА

**100. Предлозите** изразуваат граматички значења во чиста форма (Дикро-Тодоров, 1987), но ги изразуваат несамостојно, поврзувајќи се со именски зборови во реченицата. За јазик како македонскиот, без падежни форми на именските зборови, предлозите се од особена важност и овозможуваат изразување на низа синтаксички функции, се разбира - употребени заедно со именскиот збор или именската група, т.е. група од именски зборови. На предлозите во македонскиот јазик се задржале неколку автори: Бл. Конески, Т. Димитровски, Х. Лант, Бл. Корубин, З. Тополињска и др.

Бл. Корубин (1990), меѓу другото, се задржува на разликите меѓу одделни состави од предлози и именки, разлики што се должат на референцијалната карактеристика на именката во конкретната употреба, на пример:

а. *Марко пишуваше* ***на шаблаша (шаблава, шаблана).***

б. *Го напиша шоа* ***на́-шабла.***

в. *Обично пишуваме* ***на ша́бла (а не на ѕи́д).***

Како што се гледа, овде се има предвид и можноста за создавање акцентни целини од предлози и именки. Во речениците под а. и под б. станува збор за конкретна, определена табла, со тоа што кај б. имаме можност за адвербијализација на изразот. Во реченицата под в. имаме нереферентна (генерична) употреба на именката, т.е. мислиме на ´табла воопшто´.

**101.** Како што е познато, примарното значење на најголемиот број предлози е просторното, а од него се развиваат и други, помалку или повеќе преносни значења, па така, предлозите (во зависност од именките, односно именските групи со кои се јавуваат) можат да учествуваат во создавањето на прилошки определби и предлошки објекти. Извесен број предлози (*на, од, за, йо, со, без*)

врзуваат по две именки или именски групи во односи што ги окарактеризиравме како атрибутивни, а претставуваат изрази/соодветства на некои генитивни и аблативни односи.

На крајот, предлозите можат да вршат и чисто граматичка служба, каква што е службата на предлогот *на* за воведување индиректен (дативен) објект.

За илустрација на функциите на предлозите во реченицата ќе ни послужат два предлога: *на* и *од.*

**102.** Предлогот *на* има широка и разновидна употреба, и тоа:

- Со глаголски именки, овој предлог редовно го воведува вршителот на дејството: *Дедото раскажува --- раскажувањето на дедото.* Со глаголски именки од преодни глаголи, предлогот *на* го воведува трпителот на дејството, но само ако е претставен со членувана именка - кога е именката нечленувана, се препорачува предлогот да не се употребува: *читање книги - читањето на книгите.*

- За обележување на индиректниот (дативен) објект секогаш се употребува *на,* освен со синтетичките падежни форми за датив, кои се зачувани, како што видовме, уште само кај одделни заменки, а и кај нив се губат (*нему, нејзе, нам, вам, ним, кому* итн.).

- Овој предлог го употребуваме и за поврзување на еден именски збор (или именска група) со друг именски збор (именска група): *косата на Митра; убавиот брег на нашето најголемо езеро.* Именката (именската група) воведена со предлогот *на* врши атрибутивна функција.

- Поврзувајќи соодветни именки или именски групи со глаголот во лична форма, предлогот *на* се јавува во составот на прилошки определби, и тоа: за место (*Ја остави книгата* ***на масата***); за време (*Ќе се сретнеме* ***на Божик***); за начин (*Му даде пари* ***на вера***) и сл.

- Предлогот *на* го срекаваме и во рамките на предлошки објект, на пример: *Го учи* ***на зло; Мисли на децата и на работата*** и сл.

- Како именски дел на глаголско-именски прирок може (иако ретко) да се јави и фразеолошки израз со предлогот *на: Детето е* ***на своја рака.***

**103.** Предлогот *од* се јавува, главно, во следните случаи:

- со именка (именска група) со атрибутивна функција; при тоа, *од* му конкурира на *на* за воведување на поседувачот и за негово врзување за поседуваниот предмет (*рамката на прозорецот -- рамката од прозорецот*). Покрај тоа, предлогот *од* се јавува и со

именки (именски групи) што именуваат потекло, материјал, дел (*йоешош од Охрид; маса од дрво; сшуденшка од нашаша група* и сл.).

- Во пасивни реченици, вршителот на дејството се воведува со предлогот *од* или со предлошкиот израз *од сшрана на: Марко е наклевешен од сшрана на Илија.*

- Предлогот *од* се јавува во рамките на прилошки определби, и тоа: за место (*од собаша)*; за време (*од средаша, од Илинден*); за причина (*замрзна од сшрав)* и сл.

- Употребата на *од* во рамките на предлошки објект можеме да ја илустрираме со следниот пример: *...и сйаси нѐ од лажни йријашели!*

- Именка со предлогот *од* може да се јави и во рамките на глаголско-именски прирок: *Јас сум од Шший (= Јас сум шшийјанец); Тие му беа од йолза (= Тие му беа йолезни).*

# СВРЗНИЦИ И СВРЗУВАЧКИ ЗБОРОВИ

**104. Сврзниците** се дефинирани како граматички зборови со кои се изразуваат односите меѓу јазичните единици (реченични членови или реченици) и тоа со нивно поврзување. Се делат на две групи:

а. **координациски**

б. **субордининациски**.

Координациските сврзници врзуваат реченични членови или одделни реченици со истореден однос: *Марко **и** Марија разговараа; Ќе дојде Марко **или** Марија; Бродош йочна да се движи **и** сише се возбудија.*

Овие сврзници, кога врзуваат одделни реченици, стануваат сврзници на паратаксата, зашто претставуваат сврзувачки средства во независносложени реченици.

За сврзниците на паратаксата се вели дека во рамките на сложената реченица не се врзуваат за ниедна од одделните реченици (или: дел-реченици) што ја прават.

Субординациските сврзници во помал обем врзуваат реченични членови (*Задоволен **иако** изморен, шој ги йрими новинарише).* Овие сврзници во најголем број врзуваат дел-реченици

во рамките на зависносложени, т.е. во рамките на хипотаксата, па затоа и им одговара името хипотаксички.

Хипотаксичките сврзници, припаѓајќи ѝ на зависната дел-реченица, ја врзуваат за главната. При промена на местата на дел-речениците, сврзникот оди заедно со зависната: *Ако дојдеш, ќе разговараме - Ќе разговараме ако дојдеш.*

**105.** За разлика од сврзниците, **сврзувачките зборови** покрај сврзничката (или сврзувачката) функција вршат и функција на членови на зависните дел-реченици што ги врзуваат за главните. Како сврзувачки зборови функционираат прашалните и релативните заменски зборови. Примери: *Ме прашаа **кого** да испратат; Го советувавме **каде** да оди; Старицата **со која** се сретнавме нè потсети на нашата мајка; Ќе си одам тогаш **кога** ќе почувствувам потреба за одмор.*

# ПАРТИКУЛИТЕ ВО РЕЧЕНИЦАТА И ВО ТЕКСТОТ

**106. Партикулите** се дефинираат како помошни зборови што му овозможуваат на говорното лице да се надоврзе на контекстот или на конситуацијата и да изрази различни нијанси на значењето на одделни зборови или реченици. Партикулите (честиците) претставуваат хетерогена група, во која влегуваат и некои сврзници и прилози, но надвор од нивните основни функции и значења. Одделни партикули учествуваат во градењето на некои форми (глаголски, заменски и сл.); поголем број партикули играат важна улога во модалната карактеристика на исказот. Други, пак, учествуваат во поврзувањето на одделни реченици, или групи од реченици, со што се јавуваат како средства за поврзување во рамките на текстот.

На прво место ја споменуваме партикулата *да*, која може да се употреби и самостојно - како позитивен одговор. Оваа партикула, меѓутоа, има многу широка употреба и тоа како партикула и како партикула-сврзник. (в. т. 93.).

Меѓу партикулите со одречно значење главно место има *не,* а *ни* и *ниту* служат за засилување на одрекувањето.

Се изделуваат уште и: прашални партикули (*дали, ли, нели, зарем* и сл.), потенцијална (*би*), за означување идност (*ќе*), заповедно-желбени (*нека),* показни (*еве, ене, ете),* неопределени

(*ḡоде, било*), определувачки (*ш̄окму, имено*), количествени (*речиси, скоро, одвај*), присоединувачки (*и, ис̄ш̄о ш̄ака)*, изделувачки (*само, единс̄ш̄вено)*, спротивни (*меѓуш̄оа)*, засилувачки (*ūросш̄о, дури)* итн.

## ВИДОВИ ИЗВИЦИ И НИВНИТЕ ФУНКЦИИ

**107. Извиците (интерјекции)** се непосредни изразувачи на емотивната (или експресивна) функција на јазикот. Со нив изразуваме чувствени рефлекси (*оф!, леле!, ух!, ех!),* го привлекуваме вниманието на соговорникот, се обидуваме да влијаеме на неговата волја или само воспоставуваме контакт со него (*еј!, ехеј!, аха!, о-рук!, ūа-ūа!* итн.), и имитираме звуци (*крц; клоū-клоū; кукуриḡу; кра-кра* и сл.).

Извиците не влегуваат во синтаксички врски со другите делови на исказот и овој факт обично се сигнализира со посебната интонација при изговорот, а при пишувањето - со нивно одделување од другите делови на текстот (со запирки или со извичник). Поради ова извиците можеме да ги третираме како еквиваленти на реченици.

Вторично, извиците со кои имитираме звуци (ономатопејските извици) ги употребуваме на местото на личноглаголски форми во речениците, на пример: *Го фаш̄ив и* ***ш̄рас*** *од земја!*, место: *Го фаш̄ив и ḡо* ***удрив*** *од земја!* Ова може да послужи како илустрација на предикативниот карактер на извиците. Наспрема ономатопејските извици стојат ономатопејските глаголи изведени од нив (*крцне, клоūош̄и, крека* и сл.).

Од друга страна, и полнозначни зборови можат да се употребат како извици, односно изговорени со извична интонација да извршат функција на извици: *мајчице!, боже!, ūомош!, марш!* и сл.

## МОДАЛНИ ЗБОРОВИ

**108.** Во рамките на реченицата се јавуваат и такви зборови или изрази со кои се дава личниот став на говорителот спрема кажаното. Овие зборови и изрази, наречени (со право) **модални** во

нашата граматика (Бл. Конески), се регрутираат од различни зборовни класи, а модалноста што ја изразуваат може да биде од различен вид: однос спрема реалноста (*сигурно, бездруго, можеби*), емоционален однос (*белки, божем*), однос спрема другите факти во исказот - сумирање, коментар и сл. (*значи, главно, впрочем, најпосле* итн.). Отворен е списокот на модалните изрази: *за среќа, за големо чудо, без сомнение, во крајна линија, на крајот на краиштата* итн.

Л и т е р а т у р а:

- А. Бондарко (1990)
- Б. Видоески (1950)
- Зб. Голомб (1964)
- Т. Димитровски (1956); (1979)
- Р. Јакобсон (1971)
- Бл. Конески (1952-1966); (1982)
- К. Конески (1958); (1973); (1989); (1990)
- Бл. Корубин (1990)
- Р. Куирќ и др. (1986)
- Џ. Лајонс (1979)
- А. Мартине (1982)
- М. Радовановиќ (1986)
- К. М. Солецка (1993)
- Л. Тениер (1966)
- З. Тополињска (1974)
- Кр. Тошев (1950)
- Р. Усикова (1985)
- В. Фридман (1992)
- С. Хежман (1988)
- М. Холидеј - Р. Хасан (1984)
- Г. Цихун (1981)
- Ж. Цветковски (1990)
- И. Чашуле (1989)

# ЗАДАЧИ НА СИНТАКСАТА

**109.** Првобитното значење на терминот **синтакса** е "редење, распоред на зборовите". Синтаксата можеме да ја определиме како дел од науката за јазикот што ги проучува јазичните единици повисоки од зборовите (зборoформите), и тоа: **синтагмите** и **речениците,** па и **текстот (дискурсот)** и тоа, главно, на планот на изразот (формата), но не запоставувајќи ја содржината (значењето).

Синтаксата е, како што забележува Џ. Лајонс (1977), во најопшта смисла, механизам за градење реченици и нејзина задача е да определи во каков однос може да влезе секој поим наспрема друг, како и да води сметка за тоа дека зборовните класи имаат:

а. примарно значење (како елементарни поимски класи),

б. секундарно значење (како морфолошки обележени класи, формално независни од основната поимска вредност).

Горното може да се илустрира со следните примери:

- *бел* (придавка, машки род); *белина* (именка, женски род); *се белее* (глагол);

- *жив, жива, живо, живи; живее; живош; живосш.*

Покрај морфолошките средства, во градењето на реченицата играат определена улога и други фактори, меѓу кои на прво место ќе ги разгледаме специјализираните синтаксички средства.

# СИНТАКСИЧКИ СРЕДСТВА

**110.** Синтаксичкиот систем на јазикот располага со свои средства, со чија помош се врши организирање на синтаксичките единици. **Синтаксички средства,** според Т. Милевски (1965) се:

а. **интонацијата,**

б. **конотацијата,**

в. **конкретните показатели.**

**111.** Под **интонација** во синтаксата се подразбира промената во височината на основниот тон. Интонацијата е (во основата) конвенционална и во различни јазици, како и во различни говори, се забележуваат помали или поголеми разлики. Нејзината функција е двојна:

а. разграничувачка (делимитациона),

б. модална.

Делимитационата функција на интонацијата се состои во тоа што таа го означува почетокот и крајот на реченицата, со што ја одделува од другите.

Модалната функција на интонацијата се состои во тоа што со неа се изразува ставот на говорителот за односот меѓу исказот и дејствителноста.

Се разликуваат три основни вида интонација: **исказна, прашална** и **извична.** Исказната (расказна или соопштувачка) почнува ниско, прави лак и опаѓа кон крајот на реченицата. Прашалната интонација почнува ниско, се издигнува и се прекинува не спуштајќи се, а извичната почнува високо и опаѓа. Им одговараат интерпункциските знаци: точка, прашалник, извичник.

Со исказната интонација говорителот ја става содржината на исказот во согласност со дејствителноста. Прашалната изразува колебање: говорителот претпоставува можност за постоење на најмалку две состојби, од кои сака да избере една. Со извичната интонација се изразуваат емоции, а со заповедната како нејзина разновидност - говорителот ја изразува својата заинтересираност за вршење на неизвршено дејство.

Џ. Лајонс (1977) ја нарекува исказната интонација - објективна, а прашалната и извичната се, како што вели тој, субјективни видови интонација. Со интонацијата, истиот автор, ја споменува и

**паузата**, која служи за олеснување на расчленувањето на говорниот тек на одделни значенски целини.

Од друга страна, пак, во говорот се јавуваат и одделни зборови што обично не можат сами да изградат реченица, но со помош на интонацијата и на конситуацијата - се примаат како комплетни искази, како комплетни соопштенија. Ова можеме да го илустрираме со именката *пожар*. Оваа именка можеме да ја употребиме во реченици во кои ќе ги врши сите функции што им се својствени на именките: подмет (***Пожарот** избувна во 10 часот*), директен објект (*Сите **го** гасневме **пожарот***) и сл. Меѓутоа, ако ја изговори некој оваа именка со извична интонација: *Пожар!*, а при тоа се однесува соодветно на таква ситуација, самата именка ја примаме како комплетен исказ (в. и т. 68).

Во најголем број случаи, речениците се составени од повеќе од една збороформа и во нивната градба - покрај интонацијата - играат улога и другите синтаксички средства, па поради тоа се речениците во голема мера независни од конситуацијата.

**112. Синтаксичката конотација** се базира на тоа дека некои зборовни класи отвораат покрај себе места за определени видови други класи. Конотацијата произлегува од значенската некомплетност на зборовните класи што конотираат. Групата составена од збор (самостојна лексичка единица) што конотира и од отворени места за определени зборовни класи - ја нарекуваме **синтаксичка шема.** Шемите му припаѓаат на јазичниот систем. Улогата на говорителот се состои во тоа да избере еден член на конотираната класа и да го постави покрај зборот што конотира.

Примери:

- придавките најчесто конотираат именки затоа што ги определуваат предметите, појавите и лицата само од една страна, од гледна точка на една нивна особеност;

- глаголите конотираат именки (или зборови со именска функција, или пак нивни еквиваленти) за да можат да оформат комплетна реченица.

За именките се вели дека поради својата значенска комплетност не конотираат, туку се само конотирани (и од придавките и од глаголите, а може и од прилозите). Се покажува, меѓутоа, дека некои именки, а особено оние што искажуваат дејство, состојба или својство, можат да отворат едно, две или три места покрај себе, на пример: *пеење/песна на птици; сон на дете; борба на народот за слобода; благодарност од детето кон родителот за подарокот.*

**113.** Второ име за синтаксичката конотација претставува терминот **валентност**, кој ни овозможува да зборуваме за едно-, дво-, и тровалентни зборови - според бројот на празните места што ги отвораат. Терминот **конотација** е воведен од К. Билер во делото "Јазична теорија" (1934) - според Зб. Голомб (1965), а терминот **валентност** го употребува Л. Тениер (1966).

Накратко ќе се задржиме на конотацијата/валентноста на придавките и на глаголите.

Како што рековме, придавките конотираат именки зашто самите именуваат еден несамостоен дел на појавата. Според тоа, придавките се (најмалку) едновалентни. Кога ќе го исполниме празното место покрај придавката со именка, добиваме една група од зборови (зборoформи) што можеме да ја наречеме именска група, на пример: *добар човек; убав град* и сл. Наспрема случаите кога е именката употребена самостојно, придавката употребена со неа го стеснува нејзиниот обем, а ја збогатува нејзината содржина. И така, во рамките на именската група, придавката е член што конотира и истовремено додава нови елементи кон значењето на именката (ја модификува), а именката е конотиран и определен член.

Според тоа, шемата на именската група ќе се состои од именка како основен елемент - конотиран и определен, и придавка - конотирачки и определувачки член - несамостоен, член што се согласува во род и број со именката (Ј. Курилович, 1960).

Сепак, не се сите придавки едновалентни. Не задржувајќи се на овие случаи, ќе наведеме неколку примери: *човек* ***задоволен*** *од животот; син* ***сличен*** *на мајка си; ученик* ***свесен*** *дека ќе го пофалат* и сл.

Валентноста на глаголот се состои во неговата способност да отвора пред и зад себе места за определени зборовни класи, со што се добива синтаксичката шема на реченицата во определен јазик. Всушност, во основата на теоријата на валентноста лежи хипотезата дека е глаголот (во лична форма) структурен центар на реченицата (ова е т.н. моноцентрична концепција на реченицата, според М. Самарџија, 1987); останатите реченични делови му се синтаксички потчинети на глаголот, а се разликуваат меѓу себе врз основа на тоа дали се условени со валентноста на глаголот или не се. Значи, глаголот во лична форма претставува основен, конститутивен член на реченицата, но за да биде таа комплетна треба да има и други членови, чиј број зависи од валентноста на глаголот.

Кога зборуваме за валентноста на глаголот, секогаш го изделуваме од контекст (и од каква било конситуација) зашто само

така можеме да утврдиме кои сè елементи се потребни покрај еден глагол па да се оформи со него една реченица што ќе даде информација без празнини.

Пред да преминеме на изнесувањето неколку примери за валентноста на глаголите во македонскиот јазик, треба да потсетиме на тоа дека Зб. Голомб (1965) има предложено конотациона класификација на македонските глаголи, во чии рамки разликува: **нулево-месни** (*светка, се разденува*), **едно-месни** (*оди; ме тресе*); **дво-месни** (*тера; излегува*); **три-месни глаголи** (*дава; препорачува; вложува*).

**114.** Од 1975/76 година во Институтот за македонски јазик "Крсте П. Мисирков" во Скопје се работи на проектот "Синтаксички речник на македонските глаголи". Во 1979 година излезе пробната свеска под наслов "Синтаксичко-генеративен речник на македонските глаголи" од Благоја Корубин, раководител на проектот. Во 1992 година излезе од печат "Интенцијално-синтаксички речник на македонските глаголи" Том 1: А-Ж, изработен од група соработници ( Сн. Велковска, Сн. Веновска-Антевска, П. Јанкулоски, Л. Минова-Ѓуркова, Ж. Ризовски, Ал. Џукески) под раководство на редакторот Бл. Корубин, кој е и автор на предговорот и на Анексот кон Речникот. Како што се гледа и од насловот на Речникот, Бл. Корубин го напушта терминот **валентност** и се определува за друг, инаку познат во словачката лингвистика (Е. Паулини: "Интенција го нарекуваме фактот што глаголот како предикат бара или не бара искажување на агенсот или пациенсот на своето дејствување" - цитирано според Бл. Корубин), за терминот **интенција.** Меѓутоа, како што нагласува самиот Бл. Корубин, интенцијата на глаголот тој ја зема како "едно негово својство да бара во својата актуализација како предикат, врз основа на својот семантички полнеж, едни или други функционално-семантички и синтаксички односи и врски; како едно такво својство кое знае, меѓутоа и притоа, да варира во степенот на својот интензитет и на својата инхеренција од еден случај до друг..." (стр. 574). И навистина, не е мал бројот на глаголите за кои се предлагаат и незадолжителни реченични членови, како и варијанти во поглед на бројот на празните места. Еве неколку примери:

- *блеска* отвора едно празно место за именка во функција на подмет (именката означува конкретен предмет), а како незадолжителен член се наведува прилошка определба за место (*Планинскиот снег блескаше; Меѓу неговите бели заби блескаше нож*).

- *весла* отвора едно празно место за вршителот на дејството (човек) - значи за соодветна именка во функција на подмет, а факултативно можат да се јават: предлошки објект со предлогот *со* (за означување инструмент), како и прилошка определба за начин (*Сӣариоӣ рибар веслаше со една обична шӣица; Кајакариӣе веслаа сложно и брзо*).

- *ѓради* отвора едно место за вршител на дејството, човек или човекова организација, во функција на подмет; освен тоа и едно место за трпител на дејството, конкретен предмет, во функција на директен објект, а факултативно - за прилошка определба за место, време, начин... (*Ние ѓрадиме нова куќа; "Хидроӣехника" ѓради брана и хидроелекӣрана во Тунис*).

**115.** Валентноста (синтаксичката конотација, интенцијата) на глаголите ја гледаме како појава-резултат на вкрстувањето меѓу морфосинтаксичките и лексичките карактеристики на секој одделен глагол. Таа (валентноста) отвора еден специфичен агол на гледање на структурата на реченицата, особено на онаа со едно предикативно јадро. Со проучувањето на валентноста на глаголите во различни јазици се дошло до заклучок дека анализата треба да вклучува три компоненти или нивоа, односно да одговори на следните барања:

а. да се определи бројот на празните места што ги отвора глаголот;

б. да се определат синтаксичките функции на зборовите (зборформите) што ќе ги исполнат празните места;

в, да се определат семантичките карактеристики на зборовите (зборформите), на пример, во врска со подметот: дали се работи за човек, за живо суштество, или пак за конкретен предмет и сл.

**116.** Во продолжение наведуваме неколку примери за илустрација на еден вид анализа на валентноста на глаголите во нашиот јазик, задржувајќи се на нивоата а. и б.:

- Како **нулти** или **авалентни** се сметаат безличните (бесподметни, непреодни) глаголи: *ѓрми, светка, се стемнува, се разденува* и сл., кои не отвораат пред себе место за вршител на дејството. Сепак, треба да се каже дека секогаш кога ги употребуваме овие глаголи, во поширокиот или во потесниот контекст има податок за времето, за местото или за начинот на одвивање на тие дејства, а тоа значи дека од десната страна на глаголот треба да предвидиме факултативно место за прилошка определба за место, време или начин.

- **Едновалентни** се глаголите што отвораат едно празно место - пред себе - за вршителот на дејството или носителот на состојбата,

значи: за подметот во реченицата. Такви се, на пример, глаголите: *боледува, се дере, дипломира, ергенува, молчи, плаче* и сл. Сепак, и овде треба да се нагласи дека практично со секој ваков глагол треба да се предвиди уште по едно, факултативно, празно место, на пример кај глаголот *се дере* - за прилошка определба за начин; кај глаголот *дипломира* - за прилошка определба за место, време, начин; кај глаголот *ергенува* - за прилошка определба за време; кај глаголот *боледува* - за предлошки објект итн.

- **Двовалентните** глаголи отвораат две празни места - едно пред себе - за подметот, а друго - зад себе, и тоа празно место може да биде исполнето со различни реченични членови. Така, овде ги среќаваме преодните глаголи, како *гради, купи, удри* и сл., кои отвораат места за вршител на дејството (подмет) и за трпител на тоа дејство (директен објект). Глаголот *се бори* отвора места за подмет и за предлошки објект (овде ги среќаваме предлозите: *за, против, со*), а има и глаголи кај кои на второто празно место треба да дојде прилошка определба, на пример за место, како кај глаголите *влезе* и *излезе*.

- **Тровалентните** глаголи можеме да ги претставиме прво со оние што отвораат празни места за: подмет, директен и индиректен објект: *врачи, даде, испрати, подари,* на пр. *Никола им испрати писмо на родителите.*

Како тровалентен го третираме и глаголот *ангажира,* зашто реченицата што ќе ја оформи овој глагол треба да одговори на следниве прашања: *кој? кого? во/за што?* или *каде?,* што значи дека отвора места за: подмет, директен објект и - предлошки објект или прилошка определба (*Марко го ангажира Никола за таа улога*).

Некои од "десните" празни места кај двовалентните и кај тровалентните глаголи можат да бидат исполнети и со дел-реченици, а не само со именки (именски групи). Ова ќе го покажеме со глаголот *бара.* Имено, овој глагол бара: подмет, директен објект и - предлошки објект или индиректен објект (*Тој бара пари од родителите / Тој им бара пари на родителите*). Меѓутоа, на местото на директниот објект може да се јави и зависна дел-реченица, на пример: *Тој бара од родителите да платат / Тој им бара на родителите да платат.*

Во реченицата, глаголот во лична форма е конститутивен член и истовремено конотирачки (Ј. Курилович, 1960).

**117.** Секоја синтаксичка шема може да биде реализирана во неограничен број конкретни искази. Синтаксичката шема ја определува формата на зборовите (зборoформите) што влегуваат во

нејзиниот состав и нивниот ред (**зборoредот**). Во аналитички јазици каков што е македонскиот, има ситуации кога е зборoредот од голема важност (на пр.: *Никола г̄о брани Мет̄одија,* наспрема: *Мет̄одија г̄о брани Никола*).

Во основата на зборoредот лежат: граматички, стилски и логичко-психолошки фактори. На пример, за македонскиот јазик, како обичен, неутрален, необележен ред се смета на прво место да дојде придавката, па потоа именката: *сино езеро*; обратниот ред (*езеро сино*) се смета за обележен, бидејќи се прима како необичен. Логичко-психолошките фактори што го условуваат зборoредот стојат во врска со функционалната реченична перспектива (в. т. 301.-310.).

Граматичките фактори што го условуваат зборoредот се особено важни за т.н. позициони јазици (Џ. Лајонс, 1977), како англискиот и францускиот, кај кои за редот на реченичните членови решаваат нивните граматички карактеристики. Како што видовме погоре, за македонскиот јазик е позицијата важна во случаите кога не можеме да ги активираме другите средства со кои се осигурува информацијата за функциите на реченичните членови.

Во рамките на зборoредот спаѓа и прашањето за местото на одделни дел-реченици во рамките на сложените, па кај зависносложените разликуваме: **антепозиција/препозиција** (кога е зависната пред главната), **постпозиција** (кога е зад неа) и **интерпозиција** (кога е зависната поставена меѓу делови на главната).

**118. Конкретните показатели** или **конекторите во најширока смисла** (т.е. средства за сврзување) се третото специјализирано синтаксичко средство.

Особеност на јазикот претставува неговата способност да соопштува за појави, настани, дејства, факти итн., оддалечени во просторот и во времето, а со тоа и надвор од видното поле на соговорниците. Исказот што се однесува на тие појави мора да создаде визија за друг простор, за друго време и во нејзиното создавање како неопходни средства се јавуваат конкретните показатели, кои служат за ориентирање во неа, но и за организирање на самиот исказ преку поврзувањето на неговите елементи. Конкретни показатели се:

- **предлозите**;
- **сврзниците и сврзувачките зборови**;
- **партикулите**.

Предлозите како конкретни показатели го сигнализираат видот на зависноста на една именка (именска група) наспрема

глаголот во лична форма, или пак наспрема друга именка (именска група) (в. т. 100. - 103.).

Сврзниците претставуваат логичко-граматички показатели на карактерот на врската меѓу две именки (именски групи) и меѓу две дел-реченици (в. т. 104.).

Сврзувачките зборови, покрај сврзничката, вршат и функција на членови на дел-речениците во кои се јавуваат; такви се прашалните и релативните заменски зборови (в. т. 105.).

Дел од партикулите изразуваат различни модални категории, а останатите служат како средства за поврзување во рамките на текстот (в. т. 106.).

## СИНТАКСИЧКИ ВРСКИ

**119.** Синтаксата, како дел од граматиката, ги изучува од една страна правилата за сврзување на зборoформите, а од друга - единствата во чиј состав се реализираат тие правила. Така, меѓу зборoформите се воспоставуваат различни врски или односи.

И во оваа област, како и во многу други, се забележува големо богатство во поглед на терминологијата, а се случува еден термин во различни традиции и пристапи да се толкува различно, односно да се врзува за различни единици, појави или односи.

По традиција, на прво место се изделуваат поимите **конгруенција** и **рекција**, т.е. **согласување** и **управување.** Конгруенцијата спаѓа меѓу најзабележителните јазични појави; се состои во тоа што два или повеќе елементи се приспособуваат еден кон друг во една категорија (род, број, лице и сл.) во рамките на дадена синтаксичка конструкција, на пример: *интересна книга; интересно списание; интересни весници; Тој патува; Тие патуваат* итн. Специјален вид конгруенција се воспоставува меѓу подметот и прирокот, и тоа во лице, род и број.

Рекцијата се однесува на зависноста на еден член наспрема друг во рамките на една синтаксичка конструкција. За разлика од состојбата кај конгруенцијата, при рекцијата главниот и зависниот член на конструкцијата не се согласуваат според некои категории, туку е зависниот член определен (управуван) во извесна категорија. Обично за рекција се зборува во врска со односот меѓу личноглаголската форма и директниот објект, но некои автори ги

приклучуваат и: индиректниот, предлошкиот објект, како и прилошката определба во реченицата: *Те викам шебе; Ти наредувам шебе; Излегуваме од градош* итн. Се чини, сепак, дека посматрањето на глаголите од аспектот на валентноста овозможува посоодветни и попрецизни согледувања за овој вид односи меѓу членовите на синтаксичките конструкции.

**120.** Според широката прифатеност веднаш по конгруенцијата и рекцијата доаѓаат: **предикацијата, координацијата** и **субординацијата.**

Предикацијата (прирекувањето) е однос што се пројавува во секоја реченица - во рамките на синтаксичката врска меѓу подметот и прирокот (в.т. 196.). Примарна форма на предикацијата е личноглаголската форма, а примарна функција - создавањето реченица.

Координацијата (приредувањето) и субординацијата (потчинувањето) се спротивни меѓу себе: кај координацијата составните елементи стојат во рамноправна низа, а кај субординацијата еден или повеќе елементи му се подредени на еден повисок, надреден елемент. И кај приредувањето и кај потчинувањето се среќаваме со конектори (в. т. 118.). Во рамките на координацијата можат да се јават сврзувачки средства наречени **координатори** (*и, или, ниту*), а во рамките на субординацијата - **субординатори** (*ако, иако, кога, со, во* итн.). В. т. 104.

**121**. Тоа што го кажавме погоре за големиот број термини, можеме да го илустрираме со сопоставувањето на термините: **модификација, атрибуција** и **детерминација.**

а. Структурите во кои доаѓа до израз модификацијата се нарекуваат и ендоцентрични (Џ. Лајонс, 1977). Во нив еден член е главен (*езеро*), а другите се синтаксички зависни од него (*убаво, сино*). Главниот член може да се јави и без зависните и да ја претставува ендоцентричната структура во рамките на поголема синтаксичка единица. Зависните членови го определуваат главниот од гледна точка на некоја особеност, го модификуваат. Членот што модификува се нарекува **модификатор**, а тој што е модификуван - **глава** на конструкцијата. Модификаторите можат да стојат пред своите глави *(бела куќа)* и тогаш се нарекуваат **премодификатори**, а можат да стојат и зад главата *(куќа на бреgош)* и тогаш се нарекуваат **постмодификатори.**

б. Ако ја сфатиме модификацијата како однос на преобразување, на ограничување на обемот на модификуваниот член со збогатување на неговата содржина, ова многу нѐ приближува до

**атрибуцијата** сфатена (во духот на класичните јазици) како припишување, придавање, додавање признак (в.т. 49. и 196.).

Од друга страна, во рамките на модификацијата, како и на атрибуцијата сфатена во најширока смисла, можеме да вршиме натамошна поделба во зависност од тоа како, од која страна се збогатува содржината на главниот член (центарот или главата): од гледна точка на квалитет, на квантитет, на припадност итн.

в. Најинтересен е терминот детерминација, кој може да се преведе со определување, а определувањето можеме различно да го сфатиме. Во литературата се среќаваат различни толкувања во врска со него. Така, М. Ивиќ (1983:179), го дефинира терминот детерминатор како "синтаксичка единица (отелотворена било како еден збор, било како спој од зборови) која поблиску определува друга синтаксичка единица и тоа на придавски или на прилошки начин." Секако, има основа за вакво сфаќање на детерминацијата: и кај нас е обичен и широко употребуван терминот **определба,** кој се однесува од една страна на сите несамостојни членови на именската група, а од друга - на **прилошката определба** (в.т. 283. и натаму).

Се чини дека наспрема термините модификација и атрибуција може да стои терминот детерминација ако го употребуваме во потесна смисла: за означување на определувањето од референцијална гледна точка. Во согласност со ова, **детерминатори** ќе бидат оние јазични средства со кои се дава референцијалната карактеристика на именката / именската група (в.т. 130.).

**122.** Врз основа на горното, можеме да резимираме:

- Една врска може да се смета како најопшта, бидејќи се пројавува во сите синтаксички единици; неа можеме да ја наречеме **приспособување (акомодација):** одделните зборoформи, влегувајќи во помали или во поголеми целини со други зборoформи, се приспособуваат кон нив и тоа приспособување може да се сведе пред сè на **согласување (конгруенција)** , но и на **управување (рекција)**.

- Во различни синтаксички единици се пројавуваат и: **приредувањето (координацијата)** и **потчинувањето (субординацијата)**, при што во двата вида односи се пројавува приспособувањето, макар што се манифестираат на различни начини.

- Со реченицата се поврзува **прирекувањето (предикацијата)**: оваа синтаксичка врска го обезбедува идентитетот на споменатата синтаксичка единица.

- Со групата/ синтагмата како синтаксичка единица помала од реченицата, се поврзуваат односите на **определување (детерминација во поширока смисла)** и тоа: од гледна точка на референцијата (**детерминација во потесна смисла**), потоа од аспектот на некоја особеност (качество), на количество и сл. (**атрибуција** односно **модификација**).

## СИНТАКСИЧКИ ЕДИНИЦИ

**123.** Секој говорител може да забележи дека говорната низа може да се подели на помали или поголеми целини, во чии рамки постојат потесни врски. Ваквите целини, кои можат да бидат составени од две или повеќе зборoформи, но и да се сведат на една, имаат свои карактеристики наспрема другите делови на говорната низа. Ги нарекуваме **синтаксички единици.** Како најлесно забележливи се изделуваат следните: **група (фраза** или **синтагма), реченица** и **сложена реченица**. Зборовите, односно зборoформите се интересни за синтаксата само со оглед на нивните способности да се врзуваат со други зборoформи, како и со оглед на нивната функција во составот на синтаксичките единици, во кои влегуваат како нивни компоненти, па поради тоа и не ги третираме како синтаксички единици.

Преминуваме кон разгледување на некои карактеристики на одделните синтаксички единици:

**124.** а. **Група (синтагма** или **фраза)**

Како што може да се забележи, овде наведуваме три термини за оваа синтаксичка единица. Од нив, терминот **синтагма** е најшироко застапен и најдолго употребуван во нашата средина, терминот **фраза** е преземен од англиската граматика, а треминот **група** сè пошироко се употребува во различни јазици. Како и да е, овие термини ги наведуваме овде како синонимни. Најширока дефиниција на **групата (синтагмата** или **фразата)** е дека станува збор за "синтаксички елемент, самостојна структурна единица во реченицата" и дека **синтагмата** стои наспрема "морфемата (во морфологијата), фонемата (во фонологијата), лексемата (во лексикологијата)" (Р. Симеон, 1966).

Во врска со синтагмата, т.е. во врска со синтаксичката единица на која се однесува овој термин има извесни разлики во

погледите. Така, Јан Бодуен де Куртене, кого Р. Симеон (1966) го определува како автор на терминот (**синтагма**), подразбира под него "структурно-семантичка единица што е истовремено и единица со синтаксичка функција, а може да биде и проста (збор) и сложена (збир од зборови)" (Р. Симеон 1966:34). Од друга страна, има автори (меѓу кои и Ф. де Сосир, Ш. Бали и др.) што ја сметаат синтагмата за двочлена јазична структура, за врска меѓу два члена (дела) со различни функции, вклучувајќи ги овде и подметот и прирокот. Третиот пристап (претставен со М. Грамон, Л. В. Шчерба, В. В. Виноградов и др.) се сведува на сфаќањето на синтагмата како "ритмички сврзан збир од зборови, обележен со смисловна завршеност" (цитирано според Р. Симеон, 1966:34).

Се разликуваат повеќе видови синтагми (групи, фрази), а меѓу другото и:

- **именска**,
- **глаголска**,
- **придавска**,
- **прилошка**,
- **предлошка**.

Овие термини, по правило, се даваат врз основа на тоа кој член на синтагмата се смета за конститутивен, на пример: конститутивен (создавачки) член на именската синтагма (група) е именка или именски збор; конститутивен член на глаголската синтагма е глаголот во лична форма итн.

Во согласност со ова, би требало конститутивен член на предлошката синтагма да биде предлогот, кој е, инаку конкретен показател, конектор, специјализирано синтаксичко средство што укажува на зависноста на именката или на зборoформата со именска функција - наспрема личноглаголската форма или наспрема друга именка. Поради тоа се чини дека со повеќе право во случаите кога имаме предлог со именка или именска зборoформа - да зборуваме за зависна именска синтагма или група, а не за предлошка синтагма или група, бидејќи овие именски групи ги имаат истите карактеристики како и сите други именски групи, само што содржат показател по зависност - предлог, на пример, наспрема: *неговата последна книга*, стои: *во/за/со...неговата последна книга;* наспрема: *првиот студент : поради/заради/до...првиот студент* итн.

Прилошката синтагма, пак, можеме да ја третираме како варијанта на зависна именска синтагма: *таму = на тоа место; лесно = без мака.*

И оние автори што се застапуваат за разликување на придавска синтагма (на пр. Л. Тениер, 1966), признаваат дека станува збор за маргинална појава, зашто се ретки случаите на самостојна употреба на придавките, кои потоа, така употребени, ќе бидат конститутивни членови на свои синтагми: *многу добар; претерано убава* и сл. Јасно е дека и при самостојната употреба на придавките, во контекстот стои именката на која се однесуваат, а при супстантивизација (в. т. 50.) се работи најчесто за лица (*болниот, ранетиот*). Горекажаното важи и за употребата на придавката како именски дел на глаголско-именски прирок (в. т. 225-228.).

Глаголската синтагма го опфаќа глаголот во лична форма како конститутивен елемент и други синтагми - најчесто именската. На тој начин, според ова, личноглаголската форма се јавува како конститутивен член и на синтагма и на реченица, што може да доведе до извесни недоразбирања, особено во врска со третирањето на подметот и прирокот како т.н. голема синтагма. За да се одбегнат недоразбирањата, овде ѝ пристапуваме на личноглаголската форма само како на основен, конститутивен член на реченицата.

За **именската група** (или **именска синтагма**) веќе кажавме дека има конститутивен член - именка или зборoформа со именска функција во реченицата (на пример: именските заменки). Во одделна глава ќе бидат разгледани некои карактеристики на именската група и на нејзините еквиваленти.

**125.** б. **Реченица**

**Реченицата** претставува централна синтаксичка единица. Нејзин основен белег е предикативната врска, предикативноста, која е сврзана со глаголот во лична форма - нејзиниот конститутивен елемент. Според ова, реченицата можеме да ја наречеме предикативна синтаксичка единица со едно (предикативно) јадро, кое може да биде составено од една личноглаголска форма, или пак од две такви форми што оформуваат еден прирок, дополнувајќи се меѓу себе.

Како треба да гледаме на реченицата? Таа претставува организирано единство од елементи, а тие елементи се зборовите односно зборoформите. Секој збор што влегува во состав на една реченица престанува да биде изолиран како во речниците: меѓу него и неговите соседи се воспоставува врска со помош на која се гради реченицата (Л. Тениер, 1966). Кога ќе кажеме:

*Јане зборува,*

тоа не значи:

*Има еден човек што се вика Јане + некој зборува,*

туку:

а. *Јане врши дејство на зборување;*

односно:

б. *Тој што зборува е Јане.*

Врската што се воспоставува меѓу зборовите во реченицата претставува нејзин витален принцип.

**126.** в. **Сложена реченица**

Од формална гледна точка, третата синтаксичка единица - **сложената реченица** - може да се третира како спој од реченици врз основа на определена синтаксичка врска. Влегувајќи во таа целина од повисок ред, одделните реченици можат да претрпат извесни промени, но мораат да го задржат белегот предикативност, т.е. пред сѐ личноглаголската форма, на пример: *Тој влезе. Сите станаа.* -- *Тој влезе и сите станаа; Кога влезе тој, сите станаа.*

Според тоа, можеме да кажеме дека сложената реченица претставува синтаксичка единица што содржи најмалку две автономни предикативни јадра, поврзани меѓу себе.

**127.** Трите именувани синтаксички единици му припаѓаат на јазикот како систем од знаци, како двокласен код. Овие единици се реализираат во неограничен број варијанти во рамките на говорот, придонесувајќи за создавање **текст** или **дискурс.** Всушност, синтаксичките проучувања можат и треба да се прошират и на целини поголеми од речениците, т.н. надреченични целини или сложени синтаксички единици: на **текстот** (обично во пишувана форма) и на **дискурсот** (обично во говорна форма). Овде се определуваме за терминот **врзан текст**, кој го сигнализира непосредно кохезивниот карактер на надреченичните целини. Факт е дека голем број односи изразени во рамките на една реченица можат да се изразат и со повеќе одделни реченици и обратно, како и тоа дека речениците што ги изговараме во низа, во целина, ги приспособуваме една на друга, ги скратуваме или ги продолжуваме - водејќи сметка за целиот исказ. Затоа се во право оние автори (на пример: Ј. Оравец, 1986; Фр. Данеш, 1987) што зборуваат за **синтакса на текстот**, во чии рамки се разгледуваат начините на реализација на текстовите, а особено средствата за нивно внатрешно поврзување (кохезија), кои можат да бидат лексички или граматички.

Б е л е ш к а: Во согласност со опозицијата **јазик : говор,** има основа за разликување на **реченицата** како составен дел на јазичниот систем од **реченицата** во говорот. Има автори што го употребуваат

терминот **исказ** за секоја конкретна реализација на реченицата, т.е. за говорна единица, но сепак, во текот на излагањето, пак му се враќаат на терминот **реченица,** употребувајќи го за означување и на јазична и на говорна единица. Од друга страна, пак, во говорот се реализираат и другите синтаксички единици, но не се прави соодветно терминолошко разграничување.

Л и т е р а т у р а:

- Зб. Голомб (1965)
- Фр. Данеш и др. (1987)
- М. Ивиќ (1983)
- Бл. Корубин (1979), (1992)
- Ј. Курилович (1960)
- Џ. Лајонс (1977)
- Т. Милевски (1965)
- Ј. Оравец и др. (1986)
- М. Самарџија (1987)
- Р. Симеон (1966)
- Л. Тениер (1966)

# ПРИСТАП КОН ИМЕНСКАТА ГРУПА (ИГ)

**128.** Збор-два за терминот.

Во рамките на претходната глава беа изнесени три термини за оваа синтаксичка единица: **(именска) синтагма, фраза** и **група.** Покрај нив, во нашата стручна литература се среќаваат и термините: **номинална фраза** и **именски израз.** Терминот **именска фраза** го среќаваме пред сè во книгата "Граматика на именската фраза во македонскиот литературен јазик", неодминлив монографски труд за оваа проблематика (З. Тополињска, 1974).

Секој од наведените термини може да се употребува и се употребува, а овде се определуваме за **именска група** (натаму: ИГ).

**129.** Определување на поимот.

Именската група (ИГ) претставува непредикативна синтаксичка единица чиј конститутивен член е именка или збор(оформа) со именска функција (пред сè заменки, но и придавки и броеви). Конститутивниот член го определува карактерот на групата: тоа е таков член на ИГ на кој во крајна линија таа може да се сведе и кој не може да се испушти без промена на функцијата на ИГ - со неговото испуштање се губи нејзиниот идентитет. Конститутивниот член е надворешен претставник на ИГ и истовремено граматички независен, а определуван од другите членови (J. Курилович, 1960; З. Тополињска, 1974). На пример, во ИГ: *нов роман од Георѓиевски*, конститутивен член е именката *роман*, која, како што се гледа, се јавува со две определби; тие се различни по карактер и на свој начин ја модификуваат.

**130.** Синтаксичката шема на ИГ.

Шемата на ИГ како задолжителен член го вклучува **центарот** или **главата**, т.е. именскиот елемент што може сам да ја претставува.

Од другите членови се изделуваат оние јазични средства со кои се сигнализира референцијалната карактеристика на ИГ, односно средствата со кои соопштуваме дали се работи за неопределен или за определен предмет, лице и сл., на пример: *книга-**та**; **оваа** книга; **една** книга; **тие** луѓе* и сл. Ваквите средства можеме да ги наречеме **детерминатори** (определувачи). Покрај основните, постојат и таканаречени **помошни детерминатори**, кои можат да се употребат заедно со нив, на пример: ***сите** тие луѓе; **сето** тоа* и сл.

Со свои особености се изделуваат јазичните средства со кои даваме количествена карактеристика на ИГ: тоа го правиме со броевите, но и со количествените прилози, и со именки што означуваат мера, количество. Информацијата за подреденоста во низа ја даваат редните бројни придавки.

Јазичните средства со кои се стеснува обемот, а се збогатува содржината на именката-центар можеме да ги наречеме **модификатори** (преобразувачи, дотерувачи). Како модификатори на една именка-центар на ИГ можат да се јават:

а. придавки (кои можат, од своја страна, да се јават со свои модификатори - прилози ) : ***добар** студент; **многу добар** весник; **особено интересна** книга* и сл.

б. друга именска група: *театар **за деца**.*

в. дел-реченица: *книга **што инспирира**.*

**131.** Според ова, шемата на ИГ вклучува:

- помошни детерминатори (на пример: *сите);*
- детерминатори (на пример: *овие);*
- броеви, бројни именки (*четворица);*
- присвојни заменски придавки (*нивни);*
- редни бројни придавки (*први);*
- качествени придавки (*добри);*
- релативни придавки (*маалски);*
- ЦЕНТАР (*пријатели);*
- друга, зависна именска група како постмодификатор (*од детството);*
- зависна дел-реченица (*што не ги заборавааат).*

Целата именска група што се обидовме да ја оформиме, гласи: *сите овие четворица нивни први добри маалски пријатели од детството што не ги забораваат.*

**132.** Еквиваленти на ИГ.

Како што беше одбележано во претходните глави, како **еквиваленти на ИГ** ги сметаме прилозите употребени со личноглаголската форма во реченицата, т.е. во функција на прилошки определби. Ова го правиме затоа што наспрема најголемиот број прилози, со помал или со поголем успех во поглед на пренесувањето на значењето, можеме да употребиме именска група во таква функција, на пример: ***Убаво** ме пречекаа - Ме пречекаа **на убав начин; Утре рано** ќе зборуваме - Ќе зборуваме **во раните часови на следниот ден.***

**133.** ИГ и нејзините еквиваленти - во реченицата.

На крајот на овој дел, во кој ја претставуваме ИГ, можеме да кажеме дека терминот именска група може да се сфати сосем тесно, т.е. да се употребува само во врска со именка што се јавува со некоја определба, па така: *добар пријател* ќе биде именска група, а *пријател* - не, иако се вели дека ИГ може да се сведе на својот центар, односно конститутивен член. Ние овде ги сметаме за ИГ сите именки што се јавуваат во текстот, без оглед на тоа дали се употребени со модификатори или не, т.е. без оглед на тоа колку места од шемата на ИГ се пополнети.

Освен именките, во рамките на ИГ ги вклучуваме и именските заменки, супстантивизираните придавки и бројните именки, но и супстантивизираните броеви, како и "образувањата преодни меѓу броевите и именките" (Бл. Конески, 1966), на пример: ***Јас** ќе зборувам; **Кого го** барате?; **Болниот** заспа; **Двајцата ги** барам; **Тие трите** се одделија; **Петмина студенти го** посетија **стариот професор.***

Прашање за себе претставува употребата на придавката како именски дел на глаголско-именски прирок, на пример: *Тој е **добар.*** Како именски дел на овој вид прирок може да се употреби и именка, односно ИГ: *Тој е **учител;** Тој е **добар учител;** Тој е **учител за почит;** Тој е **учител што си ја сака работата*** итн. Така, придавките и именките се среќаваат во оваа специфична функција, функција на прирекување некоја особеност на подметот: наспрема *Тој е **учител*** можеме да кажеме *Тој **учителствува,*** а наспрема *Тој е **добар*** можеме да претпоставиме *Тој **добрува.***

Ова, секако, не е единственото место каде што се среќаваат именките и придавките. Покрај наведените, овде ќе ги споменеме

случаите кога именка модификува друга именка, на пример: *нацрт-програма* (каде што е модификатор првата именка) и *поет-научник* (каде што е модификатор втората именка).

**134.** Сумирајќи, можеме да кажеме дека под **именски групи и нивни еквиваленти** ги подразбираме сите непредикативни (неприрочки) делови на реченицата, па дури и тие што учествуваат во создавањето на еден од двата основни вида прирок: глаголско-именскиот, и тоа како негов именски дел.

Се разбира, ова е еден можен пристап кон функциите на одделни зборовни класи во реченицата, бидејќи ако се тргне од прирокот, предикативни или помошнопредикативни функции можеме да им припишеме и на придавките и на именките и тоа не само кога се употребени во рамките на глаголско-именскиот прирок туку и во сите други функции, зашто секаде може да се изврши преобразување од која било функција - во предикативна: ***Добриот** учител си ја сака работата --- Учителот што е **добар**...; Никогаш не сум сретнал **метеоролог** --- Никогаш не сум сретнал некој човек што да е **метеоролог**.* (А. Ериќ, 1983).

## КАТЕГОРИИ НА ИМЕНСКИТЕ ГРУПИ

**135.** До карактеристиките на ИГ доаѓаме преку разгледувањето на нивните категории. З. Тополињска (1974) разгледува пет категории на ИГ поделени во две групи: во првата спаѓаат категориите: **зависност** и **апел**, кои се однесуваат на функциите на ИГ во реченицата, а во втората: **родот, бројот** и **определеноста**, кои решаваат за внатрешната структура на ИГ (во "Граматиката на именската фраза во македонскиот литературен јазик" место терминот **определеност** се предлага поширокиот термин **посоченост**, одлично образложен, но сè уште неприфатен пошироко).

### Категорија **зависност**

**136.** Секоја ИГ во реченицата воспоставува синтаксички врски пред сè со личноглаголската форма (со прирокот), а може и со друга ИГ. Врз основа на тоа, разликуваме:

а. **независна именска група**, која воспоставува конгруентна (согласувачка) врска со личноглаголската форма. Примери: ***Рабошницише*** *градаш мосш;* ***Мосшош*** *се гради во предградиешо;* ***Сшариош град*** *се наоѓа на ридош;* ***Некој*** *нè посешил;* ***Ранешиош*** *беше оперирaн;* ***Пешмина*** *влегоа во кабинешош* и сл.

б. **директнозависна именска група**, регувана (управувана) од личноглаголската форма: врз неа преминува глаголското дејство: *Чишам* ***иншересна книга;*** ***Ја*** *прочишав* ***книгаша;*** *Ние ќе* ***ги*** *посешиме* ***нив;*** *Тој* ***го*** *поздрави* ***ранешиош*** и сл.

в. **индиректнозависна именска група**, која го именува адресатот на дејството и, освен во случаите со синтетички падежни форми кај заменките (*кому, нејзе, нему, нам* итн.), се врзува за личноглаголската форма со граматичкиот предлог *НА*г, на пример: ***Му*** *испрашивме писмо* ***на пријашелош;*** ***Им*** *подарија книги* ***на најдобрише;*** ***Нему му*** *верувам* и сл.

г. **општозависна именска група** - таква што се врзува за личноглаголската форма со сите предлози, па и со предлогот *на* кога не е употребен како граматички конектор: *Книгаша лежи* ***на масаша;*** *Се грижеше* ***за своише родишели*** *и мислеше* ***на нив;*** *Ќе се срешнеме* ***во ценшарош;*** *Јадеше* ***со прсши;*** ***Во средаша / Пред неколку дена*** *имавме сосшанок* и сл.

д. **предикативна именска група** - составен дел на глаголско-именскиот прирок (предикат), заедно со семантички испразнет глагол: *Ташко му е* ***учишел;*** *Мајка му е* ***рабошничка;*** *Тој е* ***добар сшуденш*** и сл.

ѓ. **именски групи зависни од име** - се сврзуваат со предлози за други именски групи, функционирајќи, главно, како нивни (пост)модификатори. Изразуваат различни (падежни) односи, и тоа:

- пространствени (*врбише* ***над рекаша;*** *девојчешо* ***од Малино***);

- однос меѓу предметот и неговата функција или намена (*чешка* ***за заби;*** *машина* ***за пишување***);

- однос меѓу продуктот и материјалот (*играчка* ***од пласшика***);

- однос на дел наспрема целина (*книги* ***од нашаша библиошека***);

- однос на поседување (или отсуство на нешто што се поседувало или што е обично да се поседува): *кукаша* ***на Марко;*** *убаваша коса* ***на Мишра;*** *рамкаша* ***од прозорецош;*** *човек* ***со едно око;*** *сшарец* ***без една рака.***

Б е л е ш к а: Односот на поседување може (покрај наведениот начин) да се изрази и вака:

- со роднински имиња и со кратките личнозаменски форми за индиректен (дативен) објект, употребени постпозитивно: *тајко му; дедо ѝ* (в. т. 72, 74);

- со присвојните заменски придавки: *неговиот тајко; нејзиниот дедо* (в. т. 73)

- (ретко) со присвојни релативни придавки: *тајковиот глас; Ратикиното дете.*

Покрај официјалното *мојот тајко* и неутралното *тајко ми*, се јавуваат и примери од типот: *тајко ми мој; баба ми моја* и сл., карактеристични за разговорниот јазик. Во овие примери присвојната заменска придавка се прима како редундантна (в. т. 12).

## Категорија **апел**

**137.** Категоријата апел се базира на можноста одделни ИГ да бидат употребени за директно, непосредно обраќање кон соговорникот. З. Тополињска (1974) разликува:

- **чист апел**: говорителот го повикува соговорникот за да воспостави контакт со него, да отвори канал за натамошно општење, на пример: ***Митко,*** *поздрави се!;* ***Докторе,*** *се случи несреќа!* и сл.

- **обраќање**, кога е контактот воспоставен, а именската група ја употребуваме за негово одржување, на пример: *Знам,* ***сестро моја,*** *знам!*

- **предикативно обраќање**, кога говорителот користи одделни именски групи за да го окарактеризира соговорникот, на пример: *Злато мое!; Партал низаеден!* и сл.

Оваа поделба може да се збогати или да се модификува пред сѐ врз основа на тоа дали се употребува една именска група за воспоставување контакт со соговорникот (примарна употреба) или со други цели (секундарна употреба). Во рамките на секундарната употреба на именските групи во вокативна функција, можеме да го вклучиме и обраќањето и предикативното обраќање, но и другите видови употреба со кои изразуваме некаков однос кон соговорникот, за што стана збор во разделот посветен на морфосинтаксата на именките (в. т. 34., 36.,37.).

Б е л е ш к и: 1. Во литературата посветена на обраќањето во различни јазици (види: Именското обраќање во македонскиот јазик, *Литературен збор* 1989/5-6, стр. 3-13) се врши поделба на: именско, заменско и глаголско обраќање, кои се тесно поврзани, но сепак именското се изделува како далеку поинформативно во поглед на односот на говорителот кон соговорникот.

2. Во врска со тенденцијата кон напуштање на вокативните форми кај именките, па и кај придавките (освен кај *драг, мил* и сл.), карактеристика на ИГ употребени за обраќање во нашиот јазик сè повеќе станува отсуството на специјалните форми кај некои од членовите на групата, а некогаш и кај сите. На пример, од можните варијанти:

а. *Почитувани господине претседателе!*
б. *Почитуван господине претседателе!*
в. *Почитуван господин претседателе!*
г. *Почитуван господине претседател!*
д. *Почитуван господин претседател!*,

најмалку прифатлива е онаа под а., најчесто употребувана - онаа под б., се јавуваат и такви како оние под в. и г., а онаа под д. можеме да ја сметаме како можна во перспектива.

## Категорија **род**

**138.** Родот на ИГ зависи од родот на нејзиниот центар, кој доаѓа, по правило, од групите на имињата селективни по род, а тоа се именките и именските заменки (*којI* и изведените и *што* и изведените). Информација за родот (полот) на лицата означени со личните заменки за прво и второ лице добиваме или од определбите (*Кутрата ти!*) или од прирокот (*Јас сум отишол?!*).

Имињата парадигматски по род, т.е. придавките, придавските заменки и броевите се приспособуваат кон родот на конститутивните членови на ИГ, вршејќи согласување по форма. Од ова се изделуваат двата слоја придавки надвор од категоријата род, т.е. оние што имаат по една форма за сите три рода, на пример: *тазе леб, тазе баничка, тазе ѓеврече.*

## Категорија **број**: количествена карактеристика на ИГ

**139.** Именските групи:
- *половина јаболко,*
- *едно јаболко,*
- *две-три јаболка,*
- *неколку јаболка,*
- *многу јаболка,*
- *три килограми јаболка,*
- *тон и половина јаболка,*
- *една вреќа јаболка,*

располагаат со количествена карактеристика: за нив можеме да речеме дека се окарактеризирани по број.

Инаква е ситуацијата со ИГ во кои е именката употребена како име на родот или класата, на пример:
- *Купи **јаболка,** а не **круши!;***
- *Најмногу сакам **јаболка** / Најмногу **ги** сакам **јаболката.***

Истакнатите именски групи немаат количествена карактеристика, односно таа е на втор план: иако имаме множински форми од именките, тие служат само за именување на соодветните видови овошје.

Дел од информацијата за категоријата број на ИГ се добива веќе на нивото на одделните членови на ИГ, со морфолошката категорија број. Така, како што видовиме во разделите посветени на морфосинтаксата, парадигматски по број се именките, придавките и придавските заменки (на пример: *кој2, која, кое, кои; овој, оваа, ова, овие* итн.). Именките, како што видовме, имаат максимална парадигма по број: кај извесен број именки од машки род таа вклучува три вида множина (в. т. 24.); меѓутоа, парадигмата по број може да биде и редуцирана и тоа од различни причини, што доведува до пореметувања во системот на кој се навикнати говорителите во врска со оваа категорија: за еден предмет или за едно лице да се употреби именка во еднина, а за повеќе од еден предмет или лице - именка во множинска форма: *книга - книги; учител - учители.* Јасно е дека во ваквиот систем ќе се изделуваат именките од типот: *лектира* и *учителство,* зашто со еднински форми означуваат множества од предмети и од лица.

За придавките, и категоријата број како и категоријата род е конгруенциска категорија. Како и од категоријата род, и од категоријата број се надвор двата слоја придавки што се јавуваат во една форма: *йембе шалче - йембе нараквици.*

Селективни по број се: именските заменки (*шшо, којl, јас* и сл.), како и броевите (сите освен *еден* покажуваат множина, а во ИГ функционираат како категоријални показатели по број).

**140.** Категоријата број располага со свои **непосредни, лексички показатели**, кои се делат на три групи:

- **броевите,**
- т.н. **квантификатори** (количествени определувачи),
- т.н. **партитиви** или **партитивни квантификатори** (В.Фридман, 1992).

Броевите донесуваат објективна информација за количеството од избројливи елементи и таа информација е базирана на аритметичката низа.

Квантификаторите се одликуваат со заемно исклучување со броевите. Тие се базирани на субјективнта оцена на говорителот: *многу, малку, неколку, безброј, низа* итн. Некои квантификатори се врзуваат само со избројливи именки, а има и такви што се јавуваат и со избројливи и со неизбројливи именки, на пример:

- *неколку сшуденши;*
- *многу сшуденши; многу вода.*

Количеството или бројот, определени со некои квантификатори, како што се на пример *многу* и *малку*, можеме да ги изразиме и на друг начин: *големо/мало количесшво; голем/мал број* и сл.

Партитивите не се исклучуваат ни со броевите ни со квантификаторите, а можат да се јават како:

- единици на мера: тежина, должина, волумен итн. (*килограм, лишар, мешар* и сл.);
- општи и типични лексеми со кои се означуваат делови од нешто (*йарче, дел*), како и имиња на садови (во најширока смисла) во кои се сместува нешто: *чаша (вода); чинија (суйа)* и сл.;
- именки со кои се означуваат множества од (обично) живи суштества: *чеша, јашо, груйа, рој* и сл. Овие именки имаат нормална парадигма по број, но истовремено функционираат и како количествени определби, а некои укажуваат и на подреденоста на именуваните множества (З. Тополињска, 1974).

## Категорија **определеност**: референцијална карактеристика на ИГ

**141.** За различните видови референција стана збор во разделот посветен на морфосинтаксата на именките (в. т. 30.). Информација за определеноста или за неопределеноста на именуваните предмети, лица и сл. даваме со членските морфеми, како и со именските и придавските заменки, но и со нивното отсуство.

З. Тополињска (1974) со право забележува дека членот претставува составен дел на ИГ, а не на именката, затоа што тој се јавува секогаш со првиот елемент на ИГ - тој (членот) е знак за почетокот на една ИГ:

- *езерото - синото езеро - длабокото сино езеро;*
- *нашиот денешен јазик - јазикот наш денешен.*

Членските морфеми не се единствените јазични средства со кои се сигнализира определеноста или неопределеноста на една ИГ, но тие се најважно такво средство. Непосредните изразувачи на определеноста (оператори по определеност) ги нарекуваме детерминатори (в. т. 130), а во нивните рамки ги вклучуваме:

- членските морфеми,
- показните заменки,
- *еден, една, едно, едни,*
- неопределените заменки од типот на *некој, нешто* и сл.

Пред да преминеме на разгледување на одделните ИГ од гледна точка на категоријата определеност, да разгледаме неколку примери:

(1) *Нам ни требаат* ***пријатели.***
(2) *Барам* ***еден пријател.***
(3) ***Некој пријател*** *ме барал.*
(4) ***Го*** *барам* ***пријателот.*** *Те запознав вчера* ***со него.***
(5) ***Го*** *барам* ***тој пријател со кого*** *те запознав вчера.*
(6) ***Пријателите*** *секогаш помагаат.*
(7) ***Оној пријател го*** *барам.*

Во речениците (1) и (6) станува збор за пријател воопшто, а не за некое конкретно лице.

Во реченицата (2) се работи за конкретно лице, кое говорителот не сака да го идентификува, а во примерот (3) исто така

се зборува за конкретно лице, но говорителот не може да го идентификува.

Во примерот под број (4), во првата реченица станува збор за определено лице, а во втората реченица, со ИГ *со него* се упатува наназад во текстот.

Во примерот (5), која претставува релативна (односна) реченица, имаме пример за упатување нанапред во текстот: *го...шој пријашел,* како и наназад: *со кого.*

Во реченицата (7) станува збор за конкретно лице што е присутно при говорната ситуација (говорителот може да го покаже).

## Видови именски групи **според референцијата**

**142.** Тргнувајќи од испитувањата на референцијата и на начините на нејзино изразување во различни јазици, па и во македонскиот јазик (М. Холидеј-Р. Хасан, Р. Куирк и др., В. Зидарова, Ст. Гинина; З. Тополињска, Бл. Корубин, Л. Минова-Ѓуркова и др.), ја предложивме поделбата на : **надворешнојазична** и **внатрешнојазична референција** или: **егзофора** и **ендофора.** Во рамките на егзофората ги вклучивме: **родската** или **генерична, единичната** или **специфична** и **единствената** или **уникална,** а во рамките на ендофората - **упатувањето наназад во текстот (анафора)** и **упатувањето нанапред во текстот (катафора)** (в.т. 30.).

Факт е, меѓутоа, дека има можности и основи за инакво гледање на различните видови референција, на што овде нема да се задржуваме, но ќе кажеме дека уникалната или единствена референција некои автори ја третираат како еден вид специфична, а генеричната - како отсуство на референција.

Во давањето референцијална карактеристика на еден исказ (во тие рамки и на ИГ) учествуваат сите фактори на комуникацијата: говорителот и соговорникот, нивните меѓусебни односи и цели, општата ситуација, како и конкретната говорна ситуација итн. Сето тоа се компликува уште и со фактот дека упатувањето на надворешнојазичната дејствителност (од една страна) и упатувањето во рамките на јазичниот текст (од друга) - во голем број случаи се поклопуваат, а освен тоа едни исти јазични средства се јавуваат во рамките на различни видови референција.

## Именски групи со **генерична (родска) референција**

**143.** Општата именка, како што е познато, може да биде употребена во врска со одделен предмет (*оваа клупа*), или пак во врска со подмножество од именуваното множество (*овие клупи, клупиве, клупите од нашата слушална*), но и во врска со целото множество: *клупа* (воопшто), *клупи* (воопшто) како предмети со извесни карактеристики и со определена функција. Во третиот случај зборуваме за употреба на именката како име на родот, т.е. за **генерична (родска) референција.**

За илустрација наведуваме неколку примери:

(1) ***Играчката*** *треба да* ***го*** *воспитува* ***детето.***

(2а) ***Добрата играчка го*** *воспитува* ***детето.***

(2б) ***Добра играчка го*** *воспитува* ***детето.***

(2в) ***Секоја добра играчка го*** *воспитува* ***детето/ Која било добра играчка...***

(2г) ***Една добра играчка*** *може само да* ***го*** *воспитува* ***детето.***

(3а) ***Дете*** *не заборава* ***неправда./Ниедно дете...***

(3б) ***Детето*** *не* ***ја*** *заборава* ***неправдата.***

(3в) ***Децата*** *не забораваат* ***неправда.***

(4) ***Лавот*** *е диво животно.*

(5) ***Лавот*** *е опасно животно.*

(6) ***Жар*** *не се фаќа* ***со рака*** *туку* ***со маша.***

(7) ***Именките*** *се менливи зборови.*

Во примерите (1), (2а), (2б), (2в) и (2г) со членуваната именка *детето* се означува *секое дете* или *кое било дете*, а не некое конкретно дете, значи, именката е употребена со генерична референција. Во истите примери се зборува и за *играчка*, односно за *добра играчка*, но одново не за некоја конкретна (добра) играчка, туку за *секоја/која било (добра) играчка,* значи, и оваа именка (ИГ) е употребена со генерична референција, но овде имаме неколку варијанти: *играчката, добра(та) играчка, секоја добра играчка, една добра играчка.*

Во примерите (3а), (3б) и (3в) имаме реченична негација и во врска со неа наспрема именката *дете* употребена генерично, можеме да употребиме *ниедно дете.* Со присуството на негацијата се објаснува и фактот дека можеме во ваква употреба да се сретнеме

и со нечленувани именки: *деше, дешешо, децаша.* Од ваков карактер е и примерот (6), каде што ја среќаваме именката *жар* употребена генерично. Во истиот пример, именките *рака* и *маша* се употребени со предлози и со генерична референција.

Во примерите (4) и (7) именките (ИГ) употребени генерично се јавуваат на почетокот на реченицата и се одликуваат со тоа што се јавуваат во членувани форми: *лавош, именкиише.*

Примерот (5), со оглед на особеноста што му се припишува на *лавош*, може да добие двојно толкување:

(5а) ***Секој лав*** *е ойасно живошно;*

но и:

(5б) ***Овој*** (конкретен, споменат) ***лав*** *е ойасно живошно.*

За примерот (5б) можеме да го замислиме следниот контекст: *Во нашиош циркус има еден шиїар и еден лав. Тиїарош е веќе сшар, ама* ***лавош*** *е ойасно живошно.*

Како што може да се забележи, генерично употребените ИГ во голем број случаи се врзуваат за соодветен контекст, т.е. се јавуваат во реченици-тврдења (со или без негација) и со соодветни форми на глаголите.

Врз основа на примерите, можеме да заклучиме дека ИГ употребени генерично во македонскиот јазик можат да се јават во следниве варијанти:

- без членска морфема: со морфолошка нула од гледна точка на категоријата определеност, односно со нулта членска морфема;
- со членската морфема *-ош;*
- со *еден* како неопределен член;
- со заменските определби: *сише, секој, никој, ниеден* и сл.

Во врска со сето кажано, можеме да заклучиме дека има случаи кога при одговорот на прашањето дали се работи во некој конкретен случај за генерична или за специфична референција, може да ни помогне контекстот или конситуацијата. Така на пример, во реченицата: ***Женише*** *разїовараат за мода, а* ***мажише*** *за сйорш,* именките (ИГ) *женише* и *мажише* можат да се однесуваат на *сише жени* и на *сише мажи,* т.е. може да се работи за генерична употреба на членските морфеми. Меѓутоа, во контекст: *Во нашаша редакција рабошаш йеш жени и чешворица мажи,* членските морфеми во наведената реченица ( *Женише зборуваат за..., а мажише за...)* нема да бидат употребени генерично, туку за упатување наназад во текстот, на конкретни, споменати лица, т.е. на конкретни

претставници на именувани множества. И овде можеме да кажеме: *сите жени* и *сите мажи*, но со *сите* не ги опфаќаме сите жени и мажи воопшто, туку сите претставници од тоа конкретно, определено множество.

## ИГ со **специфична (единична) референција**

**144.** Суштината на специфичната референција се состои во тоа што ИГ што се вака употребени се однесуваат на еден или на повеќе елементи од именувано множество. Тие елементи можат да бидат само изделени, индивидуализирани, но неидентификувани - и тогаш имаме неопределени ИГ, а можат да бидат не само индивидуализирани туку и идентификувани - и тогаш имаме определени ИГ.

### Неопределени ИГ

**145.** Во рамките на **неопределените ИГ** одделно место им припаѓа на **прашалните**, т.е. оние што се конституирани од прашални заменки или се јавуваат со определби во вид на прашални заменски зборови. Неопределеноста на овие ИГ се должи на фактот што при нивната употреба даваме информација дека нешто не ни е познато (в.т.75.). Овде ги среќаваме:

- прашалните заменки: *што, кој1, кој2..., чиј...;*
- прашалните заменски придавки: *каков..., колкав...;*
- прилошките еквиваленти на некои прашални ИГ: *каде (на кое место); кога (во кое време); како (на кој начин); колку (колкаво количество, колкав број).*

**146.** Разновидностите на останатите **специфични неопределени ИГ** ќе ги илустрираме со следните примери :

а. *Во библиотеката влезе* ***студент.***

б. *Во библиотеката влезе* ***еден студент.***

в. *Во библиотеката влезе* ***некој студент.***

Во трите реченици станува збор за конкретно лице, именувано, но неопределено. Се поставува прашање: каква е разликата меѓу ИГ: *студент, еден студент* и *некој студент?*

Во трите случаи се работи за специфична неопределеност, но ИГ *студент* се приближува најмногу кон генеричните ИГ (неопределени, т.е. без членски морфеми), зашто е овде важно именувањето, па реченицата под а. можеме да ја развиеме на следниот начин: *Во библиотеката влезе* ***студент, а не професор***.

За ИГ во примерот под б. (*еден студент*) можеме да кажеме дека кај неа преовладува специфицирањето (изделувањето, индивидуализирањето) над именувањето и над неопределеноста.

Кај ИГ во примерот под в. (*некој студент*), пак, преовладува неопределеноста над специфицирањето и над именувањето.

Како што беше веќе речено (в. т. 80.), З. Тополињска ги предлага термините **субјективно неопределени ИГ** за оние со *еден* и **објективно неопределени ИГ** - за оние со *некој*, на пример:

(1) *Ова го кажа* ***еден поет***.

(2) *Тоа го прочитав* ***во една книга***.

наспрема:

(3) *Ова го кажал* ***некој поет***.

(4) *Тоа сум го прочитал* ***во некоја книга***.

Како што може да се види и од глаголските форми, кои не се случајно одбрани, постојат можности за разликување меѓу ИГ со *еден* и тие со *некој*. ИГ со *еден* во ваква употреба имаат специфична референција - лицето (*еден поет*) и предметот (*една книга*) се индивидуализирани, но не се определени и покрај тоа што е јасно дека му се познати на говорителот - тој решава овде до каде ќе оди со нивното определување. Затоа и се вели дека се ваквите ИГ субјективно неопределени.

Покрај *еден,* како показател на субјективна неопределеност се јавува и придавката *извесен.* Оваа придавка, употребена во едно од своите значења, дава информација дека именуваните лица или предмети му се познати на говорителот, но тој не сака да ги идентификува (од некои причини), на пример: ***Извесни колеги*** *не ја сфатија неговата дискусија.*

Наспрема ИГ со *еден* и со *извесен*, ИГ со *некој* откриваат дека лицето (*некој поет*) и предметот (*некоја книга*), било во моментот, било воопшто, не му се познати на говорителот, па затоа се вели дека ИГ со *некој* имаат специфична референција и изразуваат објективна неопределеност.

Покрај *некој* (а оваа заменка може да се јави како именска - *некој1* - и како заменска - *некој2, некоја, некое, некои)*, како показатели на објективната неопределеност можеме да ги спомeнеме уште и: *нешто, нечиј, -а, -е, -и; некаков, -а, -о, -и.*

**147.** Најинтересни се овде прашањата што ни се поставуваат во врска со *еден*: според некои автори и во определени случаи може да се третира како македонски **неопределен член** (В. Фридман, 1992).

*Еден*, како што е познато, може да се јави во следните видови употреба:

- Го употребуваме како број и тогаш има свој акцент и се наоѓа во опозиција со другите броеви: *Купи два леба и едно млеко.*

- *Еден* може да се јави во опозиција со *друг*, кога имаме два елемента или две множества што ги сопоставуваме. И ова *еден* има свој акцент, а може да се јави и во членувана форма: *Еден плаче - друг се смее; Едниот плаче - другиот се смее; Едни(те) влегуваат, други(те) излегуваат.*

- *Еден* може да се употреби и како показател на специфична, но и на генерична референција - и во едниот и во другиот случај - неопределена. Неопределеното *еден* нема акцент и не се јавува во членувана форма. Примери:

- *Поканивме* ***еден пријател*** *на вечера* (специфична референција);

- *Сторив сè што може да стори* ***еден лекар*** (генерична референција).

На крајот, *еден* може да се јави и во рамките на предикативни ИГ, за што ќе стане збор понатаму (в. точка 155 А.).

## Определени ИГ

**148. Специфичната определена референција** се потпира на различните видови идентификација на предметите, лицата, појавите и сл., на пример:

- Заменките *јас* и *ти*, показатели на т.н. **персонална референција (упатување, посочување на лица)**, претставуваат определени ИГ затоа што ги означуваат учесниците во говорниот чин, а тие, со самото тоа што учествуваат во него, не можат да не бидат определени, се разбира, само од гледна точка на говорната ситуација.

- Кога ќе речеме : *овој молив*, и ќе го покажеме со гест, предметот е целосно идентификуван.

- Идентификација вршиме и на следниов начин: *Марко куūи една ūеūраūка.* ***Теūраūкаūа*** *му ūреба за белешки.* Индивидуализираната ИГ *(една ūеūраūка)* од првата реченица, во втората се јавува во членуван вид - определениот член, употребен анафорски, претставува знак за идентификација на именуваниот предмет.

- Да го разгледаме следниов пример: *Иван се враūи од факулūеū.* ***Го*** *вклучи* ***касеūофоноū, ги*** *собу* ***ūаūикиūе*** *и легна* ***на креveūоū*** *да се одмори.* Не можеме да кажеме дека се членските морфеми овде анафорски употребени, но сепак не ги примаме како нешто необично затоа што предметите наведени во втората реченица, значи - по претставувањето на лицето за кое станува збор, претставуваат типични составни елементи на амбиентот во кој живее еден студент кај нас денес. Затоа и можеме да зборуваме, во вакви случаи, за т.н. ситуациона определеност.

Средствата со кои се сигнализира специфичната определеност се членските морфеми и показните заменки, а како помошни ги третираме: *сè/сеūо, сиūе, сешūо, секој*, со кои се нагласува дека она што важи за едно множество, важи за сите елементи од него: *Ги заūознав сūуденūиūе од мојаūа груūа,* наспрема: *Ги заūознав* ***сиūе сūуденūи*** *од мојаūа груūа* (в. и т. 130.).

Во рамките на специфичната определеност се изделуваат следните видови ИГ:

**149.** а. **Личните заменки за прво и второ лице еднина и множина** - со кои се означуваат непосредните учесници во говорниот чин (за категориите и за карактеристиките на овие заменки в. точки: 63.-66., 70.).

**150.** б. **Деиктички определни ИГ. Деиксис - покажување во просторот (и во времето).**

Во говорниот чин можеме да покажеме со гест и така да идентификуваме нешто или некого, при што можеме да употребиме и јазични средства - тука се пред сè показните заменски зборови, потоа членските морфеми, но од гледна точка на деиксисот можеме да ги посматраме и личните заменки за прво и второ лице, кои се за говорителот единствени средства за означување и за покажување - на себеси и на соговорникот.

Овде ќе стане збор за показните заменски зборови (заменки, заменски придавки и заменски прилози) и за членските морфеми од аспектот на покажувањето во просторот и во времето.

Деиктичката е основна семантичка функција на показните заменски зборови земени во целина. Како што е познато, показните зборови со *ов*-коренот служат за укажување на предмети, лица и сл. што се блиску до говорителот, а оние со *он*-коренот - оддалечени од него; показните зборови со *т̄*-коренот не се така обележени, па поради тоа можеме да ги употребиме за покажување предмети, лица и сл. блиски до соговорникот (на пример: *Дај ми ја т̄аа книг̄а,* со значење: *т̄аа шт̄о е до т̄ебе).*

Блискоста и оддалеченоста можат да бидат различно сфатени, на пример, некој говорител што се наоѓа во Републикава може да рече: *Овој народ доволно ст̄радал во минат̄от̄о,* а надвор од неа: *Оној народ...* итн.

Наспрема ИГ со показните заменки со корените *ов-* и *он-*, стојат ИГ со членските морфеми *-ов* и *-он*:

- *Прочит̄ај* ***ја оваа книг̄а/книг̄ава!***

- *Земи* ***г̄о оној молив/моливон!***

Можеме да кажеме дека се ИГ со показните заменки - понагласено показни, а кај ИГ со членските морфеми на преден план доаѓа именувањето.

Има и ограничувања во употребата на показните заменки. На пример, не можеме да кажеме:

- *Марко, избриши* ***ја оваа т̄абла,***

ако има само една табла во просторијата (Бл. Корубин, 1987). Можеме да речеме или:

- *Марко, избриши* ***ја т̄аблава / т̄аблана.***

или:

- *Марко, избриши* ***ја т̄аблат̄а.***

Покрај членската морфема *-от̄,* во разговорниот јазик, со деиктичка функција се употребуваат широко членските морфеми *-ов* и *-он.* И додека членската морфема *-ов* може да се сретне и во јазикот на печатот (спореди: *Реп̄убликава, земјава, државава, деновиве),* членската морфема *-он* како да е ограничена само на разговорниот јазик.

**151.** в. **Анафорски определени ИГ. Анафора - покажување наназад во текстот.**

Анафората како вид внатрешнојазична референција може да биде независна од надворешнојазичната дејствителност (како што е, на пример, во релативните реченици), или пак поврзана со надворешнојазичната ситуација, зависна од неа. Во овој раздел ќе зборуваме за такви случаи.

Анафорската функција, во чии рамки се среќаваме со различни видови кореференција (в. т. 71.-74.), претставува карактеристика на:

1. **показните заменки** (на сите, но најкарактеристична е за показните заменки со *т*-коренот);

2. **членските морфеми** - овде ги среќаваме членските морфеми: *-от* и *-ов.*

3. **личната заменка за трето лице** *тој, таа, тоа, тие,* за која е посоодветен терминот **анафорска заменка** (в. т. 71.);

4. **личноповратната заменка** (в. т. 72.);

5. **присвојните заменски придавки**, вклучувајќи ја и **повратно-присвојната заменска придавка** (в. т. 73.,74., особено белешката во врска со определеноста).

Ќе се задржиме на некои разновидности во употребата на членската морфема *-от* и тоа од гледна точка на упатувањето station назад во текстот во врска со надворешнојазичната ситуација, на пример можеме да изделиме:

- **Вистинска анафора:** *Вчера открив **една нова книжарница.** Во центарот. Влегов **во книжарницата** и се заборавив!* Во вакви случаи зборуваме за вистинска анафора, или за **објективна определеност**, затоа што е објектот идентификуван и за говорителот и за соговорникот. Во ваква употреба на *-от* му конкурира *-ов* и тоа најчесто во разговорниот јазик, на пример: *Вчера излегов. Одам така, одам и гледам **едно дете**...Стои и плаче...**Го** гледам **детево,** **го** гледам... и ми се стори познато...*

- **Објективна определеност** имаме и во случаите со самостојно употребени придавки, зашто е именувањето извршено во претходниот текст: ***Високиот** си отиде.*

- **Индиректна анафора** имаме во случаите кога истата ИГ не се јавува во претходниот текст, но членуваната ИГ произлегува од него како еден вид заклучок, резиме, последица и сл., на пример: *Имаше долгови, болна жена и три деца: **ситуацијата** му беше навистина тешка.*

- Наспрема објективната, има место и за разликување **субјективна определеност,** т.е. за неанафорска употреба на членот, која се среќава на почетоците на уметнички текстови, на пример: ***Момчето** седеше замислено **на брегот. Малите бранови** нежно му ги допираа нозете...* На ваков начин, личностите и предметите му се претставуваат на читателот како познати и тој е непосредно воведен во настаните.

**152.** г. **ИГ определени по припадност.**

За објективна определеност можеме да зборуваме и во случаите со ИГ со кои именуваме предмети, лица, делови од телото и сл. определени од гледна точка на нивната припадност кон учесниците во говорната ситуација, или пак кон/на идентификувани лица, на пример: *Ми застана* ***срцето****!; Те боли* ***главата****?;* ***Ја*** *посетивме* ***куќата на Рацин****.*

Објективно определени се и ИГ со постпозитивно употребените кратки личнозаменски форми за индиректен објект (дативни): *татко му (= неговиот татко); мајка ѝ (= нејзината мајка).* Со нив се именуваат најблиските членови на семејствата на идентификувани лица, а појавата на членот е блокирана со позицијата на личнозаменските форми.

**153.** д. **Ситуационо определени ИГ.**

Поимот ситуациона определеност се воведува во случаите кога употребата на членот ја примаме како сосем природна, а не се работи за претходно претставување на предметите, на лицата и сл.

За ситуациона определеност зборуваме, главно, во следните случаи:

-Во врска со ИГ што именуваат единствени објекти или појави во нашиот секојдневен живот: *сонцето, месечината* и сл.

- Во врска со ИГ што именуваат единствени лица и објекти во една средина: *директорот, ректорот, деканот, чешмата* (на пример: *Се сретнавме кај чешмата)* и др. Кон овие примери се приклучуваат и ИГ: *нашава држава / република, нашава земја : државава / републикава, земјава; нашата држава / република, нашата земја : државата / републиката, земјата.*

-Општо земено, условите за ситуациона определеност произлегуваат од нашите секојдневни искуства и знаења, навики и култура, а се создаваат при различни околности во кои има низа типични елементи, на пример:

(1) *Малку по полноќ донесоа еден повреден во Градската болница.* ***Дежурниот лекар*** *го прегледа пациентот, а* ***сестрата*** *му даде средство за смирување.*

(2) *Точно во десет часот кај нас избувна пожар.* ***Пожарникарите*** *пристигнаа за пет минути.*

(3) *За ручек имаше мусака, ама* ***месото*** *не беше добро.*

**154.** д. **Двојно определени ИГ.**

Показните заменки можат да се јават и со ИГ што се веќе определени, односно што содржат член. Оваа појава може да се

смета како еден вид обновување или повторување на информацијата во врска со определеноста.

Двојното определување во рамките на една ИГ е особено карактеристично за разговорниот јазик (Р. Угринова-Скаловска, 1960/61).

Можни се следниве комбинации:

- *шој ... -ош;*
- *овој... -ов;*
- *оној... -он;*

но и: *овој... -ош; оној... -ош* (З. Тополињска, 1974).

Освен тоа, показната заменка може да се јави и во форма за среден род: *шоа, ова, она,* без оглед на родот и на бројот на членуваниот именски збор (Р. Угринова-Скаловска, 1960/61): *шоа женаша; ова другариве швои* и сл.

Разликуваме три разновидности во рамките на овие ИГ:

1. Со супстантивизирани придавки; овде членот, како и во други јазици (Зд. Дукат, 1983), може да се толкува како знак за супстантивизација: ***Ова последново** беше важно; **Оној кусиош** го познавам; **Оној мојон** пак се опил* и сл.

2. Со броеви; членот и овде може да се толкува како знак за супстантивизација: ***Тие двеше** ја наелекшризираа ашмосфераша.*

3. Најинтересни се случаите со именка како центар на двојно определената ИГ: *Ќе свршиш во **оваа последнава улица**; Беше шоа еден од **оние големиште волци*** итн. Понекогаш се чувствува пауза меѓу показната заменка и членуваната именка односно ИГ и тогаш можеме да зборуваме за две одделни ИГ. Во останатите случаи имаме повторување на знакот за определеност, за појава на редунданција (в. т. 12), при што, како експресивно, стилско средство се прима показната заменка, а не членската морфема, макар што таа доаѓа подоцна во говорната низа.

## **Референтност** наспрема **нереферентност** и **специфичност** наспрема **неспецифичнот**

**155.** Овде ќе изнесеме примери на ИГ што претставуваат извесен проблем во поглед на референцијата: во литературата во врска со нив се изнесуваат различни мислења и се даваат различни толкувања.

А. На прво место треба да се споменат ИГ употребени како именски делови на глаголско-именски прирок, наречени предикативни ИГ. Нив можеме да ги претставиме со следниве примери:

(1) *Марко е* ***учител.***

(2а) *Марко е* ***еден обичен учител.***

(2б) *Марко е* ***еден учител од моето село.***

(3) *Марко е* ***учителот на мојот син.***

Во врска со примерите од типот на (1) се зборува за т.н. **релација на вистинска предикација** (в. т. 234.), а што се однесува на референцијата, има извесни разлики во третманот: некои автори сметаат дека се работи за генерична референција, а други - за отсуство на референција, за нереферентни ИГ, што е поприфатливо со оглед на тоа како е употребена оваа ИГ овде (да се потсетиме: *Марко е учител* = 'Марко му припаѓа на множеството учители, значи: лица што вршат определена дејност и имаат - или треба да имаат - определени квалитети' / *Марко учителствува/се занимава со учителска дејност*).

Примерите од типот на (2а), кој може да гласи и: *Марко е само еден обичен учител,* се приближуваат кон оние претставени со (1). Всушност, и (1) и (2а) ја илустрираат можноста една именка да се употреби не само за именување предмет, лице, појава итн. земени сами за себе, како "супстанции", туку и тргнувајќи од карактеристиките на тој предмет, лице, појава и сл., или пак од една карактеристика (накратко: *тој* наспрема *таков).*

Примерот под (2б) илустрира т.н. **релација на делумна идентификација** и овде имаме специфична субјективна неопределеност (в. т. 234 в.).

Реченицата под (3) донесува т.н. **релација на идентификација** (в. т. 234.), во која и независната и предикативната ИГ претставуваат различни имиња за едно исто лице (или предмет, или појава и сл.) и можат слободно да се заменуваат, на пример: *Учителот на мојот син е Марко.* Од гледна точка на референцијата овде имаме определена специфична референција (имаме членска морфема и определеност по припадност).

Б. Прашање за себе претставуваат ИГ што влегуваат во различни изрази со потесна или полабава врска меѓу елементите, на пример:

(1) *Јас имам* ***услови за нормална работа.***

(2) *Публиката ја* ***следеше*** *изведбата* ***со особено внимание.***

(3) *На храбрите им* ***симнувам капа.***

(4) *Лажеше* ***со голема леснотија.***

Во литературата за ваквите ИГ во различни јазици се среќаваат различни толкувања и термини: се зборува за апстрактна или специјализирана употреба на некои именки/ИГ, за неактуелизирани синтагми, како и за неспецифична употреба на именката/ИГ.

В. Како трет случај ги наведуваме т.н. **алтернативни ИГ**, за кои најмногу одговара карактеристиката: неспецифични и неопределени. Овие ИГ се неопределени затоа што укажуваат на неидентификувани елементи од множества. Носат информација за тоа дека она што ќе се каже за еден елемент - важи за целото множество. Овде ги среќаваме заменските зборови:

- *што било, што-годе, што (и) да е;*
- *кој било, кој годе, кој (и) да е;*
- *каков било* итн.;
- *колкав било* итн.

Поради информацијата што ја носат, овие ИГ се редуваат, барем во некои случаи, со ИГ што содржат заменски зборови од типот на *секој* и *никој*, на пример:

(1) *Кој било може да го стори тоа.*

(1а) *Секој може да го стори тоа.*

(2) *Не сакаат кој и да е да им помогне.*

(2а) *Не сакаат никој да им помогне.*

(2б) *Не сакаат секој да им помогне.*

Примерот (2б) претставува премин кон вторичната употреба и на алтернативните и на општите заменски зборови - за карактеризирање на предметите или на лицата, на пример:

(3) *Не може кој било да го стори тоа.*

(3а) *Не може секој да го стори тоа.*

Јасно е дека овде станува збор за некој избран - во позитивна или во негативна смисла.

## ИГ со единствена (уникална) референција

**156.** Поимот единствена (уникална) референција е сврзан за сопствените имиња, се однесува на ИГ конституирани од сопствени имиња, за кои можеме да кажеме дека поседуваат своја определеност. Оваа определеност на сопствените имиња е последица

на нивната функција на имиња и затоа можеме да ги окарактеризираме како **ономазиолошки определени ИГ.**

Во рамките на сопствените имиња може да се направи поделба на: **примарни (лични и географски)** и **секундарни (називи и наслови)** (З. Тополињска, 1974). Кон примарните сопствени имиња можеме да ги додадеме **временските имиња.**

Примарните сопствени имиња се конвенционални и не значат (односно ако значат, нивното значење не е од првостепена важност, обично не се зема предвид) туку го означуваат лицето, географскиот објект или временскиот термин. Имињата претставуваат производ на определен акт на именување и не зависат од својата форма.

**157. Личните имиња (антропоними)** имаат две главни функции: референцијална (поврзување со конкретно лице) и референцијално-повикувачка (кога го употребуваме за да воспоставиме непосреден контакт со неговиот носител) (Џ. Лајонс, 1979).

Личното име можеме да го употребиме примарно, т.е. во врска со едно конкретно лице (негов носител) и да го употребиме само името, името и презимето, или пак името со прекарот (*Ордан Пиперката*), како и само прекарот. Често, како траен составен елемент на името се јавува општа именка што носи информација за возраста, општествената положба или професијата на носителот на личното име: *чичко Васил, Петре војвода, професор Марков* и сл.

Личното име, меѓутоа, може да биде употребено и вторично, т.е. со свеста дека можат да го носат повеќе лица, па затоа ни требаат повеќе податоци за да го доточниме идентитетот на лицето и тоа го правиме со членувани општи именки: *министерот Поповски, професорот Павловски, актерот Јачев* и сл. Ваквите ИГ можеме да ги толкуваме на два начина:

1. ′тој актер што се вика Јачев′
2. ′тој Јачев што е актер′.

**158. Географските имиња (топоними)** во примарна употреба можат да се јават во следниве разновидности: можеме да го употребиме само името (*Кратово),* или пак со општа именка, која е составен дел на името (*Шар Планина*).

Во секундарна употреба, географското име се јавува со членувана општа именка: *селото Доброво, планината Исток.*

**159. Временските (темпорални) имиња** претставуваат една разнородна група, која заслужува одделно внимание. На прво место треба да ги споменеме имињата на празниците (*Божик, Илинден,*

*Велјасабоѿа, Нова Година* и др.). Некои имиња на празници содржат редни бројни придавки и имиња на месеците (*Први мај, Вѿори авѓусѿ, 11 Окѿомври* и сл.). Всушност, секој датум претставува лично име за определен временски отсек, момент. Така, кога ќе кажеме: *Гриѓор Прличев ӣочинал на 25 јануари 1893 ѓодина,* вршиме точно определување на временскиот отсек на тој настан, а ако кажеме: *Гриѓор Прличев ӣочинал ѿаа ѓодина коѓа се родил Мирослав Крлежа,* само упатуваме на годината на смртта, поврзувајќи ја со друг историски настан.

Како временски имиња можеме да ги третираме и имињата на годишните времиња, на месеците и на деновите (и покрај тоа што, според нашиот правопис, тие се пишуваат со мали почетни букви). Всушност, тие многу често претставуваат составни делови на временското име ( на пример: *ӣролеѿѿа 1890 ѓодина; 2. марѿ 1939 ѓодина*), но можат и сами да го претставуваат (на пример, кога ќе кажеме *во средаѿа*, станува збор за ден што е, во таа ситуација, точно определен).

**160.** Вторичните сопствени имиња, базирани на апелативи, па според тоа - способни да значат, се делат на **називи** и **наслови.**

**Називи** имаат: општествени, политички установи, стопански организации и сл., индивидуализирани најчесто со географски податоци: *Евроӣска економска заедница; Министерсѿво за образование и физичка кулѿура ӣри Владаѿа на Реӣублика Македонија* и сл. Како што може да се забележи, станува збор за помалку или повеќе развиени ИГ - со центар и со повеќе определби. Според структурата, овие ИГ не се разликуваат од другите ИГ во нашиот јазик, но редот на елементите е затврден, а и нема можности за исфрлање или замена на некои елементи, бидејќи се работи за сопствени имиња на установите. Во практиката, поради економичност на изразот, вршиме извесни скратувања, но секогаш сме свесни за целосниот, официјален назив.

**Наслови** даваме на уметнички дела, но и на објекти и установи и тоа по пат на крштавање и секогаш е присутна намерата насловот да се сврзе со карактерот на делото или на установата: *Лиѿераѿурен збор, Murисѿ* и сл. Меѓутоа, самиот наслов не носи информација за видот на делото или на објектот, па затоа, скоро редовно, насловите се придружени од апелативи: *сӣисание "Лиѿераѿурен збор"; хоѿел "Туристѿ"* и сл.

Со општествено-политичките промени последниве години, се појавија голем број приватни претпријатија и, особено, дуќани, а во нивното именување сопствениците ја покажуваат својата

инвентивност и креативност, слободно ги покажуваат своите афинитети, но даваат и материјал за анализи од различен вид. Овде, во контекстот на она што се рече за неопходноста од врска меѓу карактерот на установата и нејзиното име, ќе споменеме некои случаи со наслови што будат инакви асоцијации: *конфекција "Деликатес"; цвеќарница "Кремисимо"; слаткарница "Хамби"* (деминутив од *хамбурīер*) и сл.

## Анафората како вид внатрешнојазична референција: Релативни ИГ

**161. Релативните ИГ** (и нивните прилошки еквиваленти) покажуваат внатрешнојазична референција - упатуваат во рамките на јазичниот текст на оној дел од главната дел-реченица на кој се однесуваат.

Релативните ИГ вршат истовремено три функции:

- анафорска,
- сврзувачка,
- функција на член на зависната релативна дел-реченица.

Релативната ИГ воведува реченична определба наспрема една друга ИГ, која се наоѓа во главната дел-реченица:

а. *Куририоū* ***шūо*** *дојде вчера ми ūредаде ūисмо.*

б. *Куририоū,* ***кој*** *дојде вчера, ми ūредаде ūисмо.*

За да ја прифатиме реченицата под а. треба да претпоставиме едно множество од курири, од кое ние изделуваме еден и тоа токму по фактот дека го извршил дејството за кое станува збор во зависната дел-реченица. Во врска со реченицата под б. претпоставуваме дека се работи за еден, познат курир, за кој даваме (во случајов) еден дополнителен податок: дека "дошол вчера", податок што можеме да го ставиме во заграда, а тежиштето на информацијата е во главната дел-реченица ( а таа гласи: *Куририоū...ми ūредаде ūисмо*).

**162.** Во македонската релативна реченица ги среќаваме следните релативни ИГ и нивни еквиваленти:

а. Наспрема сите релативни сврзувачки зборови треба да се издели *шūо*, кое се јавува во два вида:

а1. Прво, *шūо* (или: *шūо1*) може да ги релативизира показните заменки: *ūоа, ова, она* и во тие случаи може да се врзе со сите предлози: *ūоа со шūо...; ūоа на шūо...; она ūоради шūо...; ова*

*за шшо*... Ваквото *шшо* е рамноправно со *кое* односно *коешшо* и го препорачуваме во овие случаи бидејќи е карактеристично за народната релативна реченица. Истото ова *шшо (шшо1)* се јавува и во еден друг случај, во рамките на т.н. **релативно надоврзување** или **реченична релативизација**, кога релативната заменка не се однесува на еден именски член од главната дел-реченица, туку на таа реченица земена во целост, на пример: *Лешошо секој ден шој куйуваше весници,* ***шшо*** *не беше неīов обичај од йорано; Темаша йривлече īолемо иншересирање,* ***за шшо*** *сведочи и бројош на учесницише во дискусијаша; Делеīациише не йосшиīнаа соīласносш,* ***йоради шшо*** *дојде до йрекин на йреīоворише* и сл.

а2. Во сите останати случаи релативното *шшо (шшо2)* не може да се врзе со предлози, така што може да се употреби само во функции на подмет и на директен објект во рамките на зависната дел-реченица (се разбира, ова се однесува на стандардниот јазик), на пример: *Тој/сшуденшош* ***шшо*** *влезе йоследен ја зашвори враšаша* (*шшо* се однесува на *шој* односно на *сшуденшош* од главната дел-реченица, а во рамките на својата, на зависната дел-реченица - врши функција на подмет); *Тој/сшуденшош* ***шшо īо*** *видов ме йоздрави* (во овој пример *шшо* врши функција на директен објект, што може да се потврди и со присуството на кратката личнозаменска форма за директен објект во зависната дел-реченица).

б. Релативното *кој,* односно *којшшо* се карактеризира пред сè со способноста да се врзува со сите предлози без какви било ограничувања од типот на оние со *шшо. Кој* односно *којшшо* може да се јави во две разновидности:

б1. Како *кој1* - именска заменка, со формите *коīо* и *кому,* односно: наспрема *којшшо - коīошшо* и *комушшо.* Се употребува само во врска со лица: *Нивниош шашко,* ***кој*** *йочина йред десеш īодини, сè уште живее во нашише сйомени; Нивниош шашко,* ***коīо*** *сише* ***īо*** *йочишувавме, беше īолем архишекш.*

б2. Како *кој2,* со форми за сите три рода, како и за множина; може да се употреби и во врска со лица и во врска со предмети: *Го сакаме īрадош* ***во кој*** *живееме.*

в. За изразување припадност во рамките на релативните реченици, постојат повеќе начини, но денес најчесто се служиме со релативната заменка *чиј, чија, чие, чии,* односно: *чијшшо, чијашшо, чиешшо,чиишшо.* За разлика од *шшо* и од *кој/којшшо, чиј/чијшшо* се јавува единствено како определба на центар - именка со која се именува објектот на поседувањето: поседувачот се именува или се посочува во рамките на главната дел-реченица: *Тој* ***йо чии сшайки***

*одиме, ја заслужува нашата доверба; Дојде мајката* ***чие дете*** *беше пофалено.*

г. Релативните заменски придавки *каков што* и *колкав што* во рамките на своите дел-реченици вршат функција што е во согласност со нивните карактеристики: *Добив таков одговор* ***каков што*** *очекував; Никој не доби толкав простор* ***колкав што*** *му требаше.*

д. Релативните заменски прилози - еквиваленти на релативните ИГ со *кој/којшто* - вршат прилошки функции во рамките на своите дел-реченици: *Го помнам местото* ***каде што*** *се сретнавме; Нè напушти во оној момент/тогаш* ***кога*** *ни беше најпотребен; Постапи така* ***како што*** *му наложи совеста; Потроши толку пари* ***колку што*** *имаше.*

Б е л е ш к и во врска со *што* како втора компонента во релативните сврзувачки зборови:

- *Што* како втора компонента воопшто не се јавува (денес) само во врска со релативниот сврзувачки збор *кога.*

- Кај релативните *кој/којшто* и *чиј/чијшто* превладуваат случаите на употреба без компонентата *што.*

- Кај сите останати релативни сврзувачки зборови елементот *што* (кој овде, според нашиот правопис, се пишува одделно) сè уште има сигурни позиции како знак за релативниот карактер на овие заменски зборови.

## Катафората како вид внатрешнојазична референција

**163.** Со катафора се среќаваме во: релативните, декларативните и последичните реченици.

**164.** А. Носител на катафората во релативните реченици е **релативизираната ИГ.** Релативизирана е онаа ИГ што се јавува со определба во вид на релативна дел-реченица. Во нејзините рамки ги среќаваме операторите на категоријата определеност, т.е. детерминаторите: членските морфеми, показните заменки, потоа: *еден, некој* и сл.

Релативизацијата може да се врши од следниве аспекти:

а. Предметот именуван или посочен со релативизираната ИГ може да биде земен сам за себе, изделен, индивидуализиран и како таков да биде релативизиран;

б. На него може да се гледа низ призмата на неговите признаци и да се релативизира тој како носител на признаци;

в. Во основата на релативизацијата може да лежи споредба по квалитет, квантитет, начин и сл.

На овие три начини на релативизација им одговараат трите основни типови релативни реченици, а сите три типа можат да бидат од своја страна **рестриктивни** и **нерестриктивни.**

Кај рестриктивните, зависната дел-реченица е неопходна за релативизираната ИГ и ако се испушти, реченицата што ќе се добие ќе биде или бесмислена или некоректна, додека кај нерестриктивните, со испуштањето на релативната дел-реченица доаѓа само до осиромашување на информацијата, но не и до несоодветна, лоша информација. Клучот за определување на една релативна реченица како рестриктивна или како нерестриктивна се наоѓа во релативизираната ИГ, а стои во врска со прашањето како се во неа употребени операторите на категоријата определеност.

**165.** Како илустрација за релативизираните ИГ при **индивидуализација** можат да ни послужат следниве примери:

а. ***Ќеркаша*** *шшо се роди йо Парамона ја викаа Волкана.*

б. ***Ќеркаша,*** *која се роди йо Парамона, ја викаа Волкана.*

Во врска со реченицата под а. ќе кажеме дека се тргнува од претпоставката дека постои множество ´ќерки на X и У´. Една од нив се изделува врз основа на фактот дека ´се родила по Парамона´, т.е. врз основа на своето учество во дејството што се изнесува во зависната дел-реченица. Средство за изделување е членската морфема *-ош, -ша, -шо, -ше,* која овде се јавува во улога на катафора, само како знак за тоа дека следува релативна дел-реченица, со која се врши определување на релативизираната ИГ. Ваквата функција на членот ја нарекуваме **корелативна.** Во ваквите реченици, именуваните предмети, лица и сл. не се определуваат во рамките на релативизираната ИГ, туку само со релативната дел-реченица (овде таа гласи: *шшо се роди йо Парамона).*

Во врска со реченицата под б. претпоставуваме дека постои една ´ќерка на X и У´, или пак, ако има множество такви ќерки, оваа е претходно изделена и определена. Членот *-ош* овде се јавува во својата примарна, анафорска функција, како знак за тоа дека именуваното лице е претходно воведено во текстот; релативизираната ИГ е сама по себе определена и не ѝ е потребна релативната дел-реченица да ја определи: релативната дел-реченица доаѓа како дополнителен податок за именуваното лице, кое учествува во две

дејства - едното во рамките на главната, а другото во рамките на зависната - релативна дел-реченица.

Б е л е ш к а: Релативните реченици што се пишуваат без запирка меѓу релативизираната ИГ и релативната ИГ (како онаа под а.) се рестриктивни, а тие што се пишуваат со запирка - нерестриктивни (како онаа во примерот под б.).

**166.** При индивидуализација ги среќаваме следните видови релативизирани именски групи:

а.Кога е единствениот факт што ни е познат во врска со еден предмет или со едно лице и сл. - неговото учество во едно дејство, релативизираната ИГ се сведува на показните заменки: *тоа, ова, она* и *тој, овој, оној*: ***Тоа*** *што ми го рекоа ме потресе; Не ми го покажа* ***она*** *што го донесе;* ***Го*** *познаваш ли* ***тој*** *што влезе?* Показните заменки во вакви случаи вршат функција на корелати (најчесто).

Овде среќаваме и генерични релативни реченици, како: ***Тој*** *што не работи, не треба да јаде.* Во вакви реченици имаме индивидуализација, но истовремено е јасно дека дејствата за кои станува збор можат да му се припишат на секој, одделно земен елемент од множество (во случајов: од лица).

Како еквиваленти на ИГ сведени на показните заменки ги сметаме показните заменски прилози за место и за време: *таму, онаму, ваму* и *тогаш*, на пример: *Се запиша* ***таму*** *каде што сакаше; Ќе зборуваме* ***тогаш*** *кога ќе можеш.*

б. Во примерите за релативни реченици со именувани предмети, лица и сл. во релативизираната ИГ, пак ги среќаваме показните заменки, а ако не се појават тие, тогаш се јавува членот *-от*, на пример: *Грабежот го вршеа* ***оние селани/селаните*** *што не одеа на работа.* Како што може да се види, показните заменки и членот овде служат за изделување и како знак за појава на релативна дел-реченица, значи, се употребуваат како ко́релати, т.е. како средства на катафората.

За да ја илустрираме врската меѓу показните и релативните заменки од една и показните и релативните прилози - од друга страна, во речениците: *Се запиша* ***таму каде што*** *сакаше,* и: *Ќе зборуваме* ***тогаш кога*** *ќе можеш,* ќе ги замениме показните заменски прилози со ИГ со показни заменки, а релативните заменски прилози - со релативни заменки: *Се запиша* ***на тоа место/на тој факултет каде што/на кој*** *сакаше; Ќе зборуваме* ***во оној момент кога*** *ќе можеш.*

И овде можеме да сретнеме генерични релативни реченици: *Не е добар **оној управник** што го распалува незадоволството на народот.* Јасно е дека она што важи за еден претставник на именуваното множество ´управници што го распалуваат незадоволството на народот´, важи за секој од нив земен одделно.

в. Покрај основните корелати, а тоа значи: членот *-от* и показните заменки, овде среќаваме и помошни корелати: *сè, сето, сите, секој* и сл. На пример: ***Ги** познавам **сите** што дојдоа.* Реченицата може да гласи и вака: ***Ги** познавам **сите оние** што дојдоа,*но и вака: ***Ги** познавам **оние** што дојдоа.*

г. Во сите горенаведени случаи станувашe збор за рестриктивни релативни реченици. Кај нерестриктивните релативни реченици во кои се врши индивидуализација, детерминаторите се употребени во деиктичка или во анафорска функција (значи, тука е исклучена катафората), на пример: *Голема е **оваа книга,** што ја прелистува тој несвесно.*

Релативизираната ИГ во нерестриктивните релативни реченици се јавува како определена, и тоа со член или со показна заменка, но не употребени како корелати. Освен тоа, овде среќаваме и релативизирани ИГ конституирани од сопствени имиња, од лични заменки и сл., на пример: *Грабежот го вршеа **Марко и Павле,** кои не одеа на работа; **Јас,** кој секогаш сум се трудел да ти помогнам, сега сум принуден да барам помош од тебе* и сл.

Овој преглед ќе го завршиме со еден пример за релативизирана ИГ што не може да се јави во рестриктивна релативна реченица: ***Ја** виде **мајка си,** која разговараше со соседите.* Се разбира, овде не можеме да претпоставиме множество ´мајки на X´, па ваквите релативизирани ИГ можат да се јават само во нерестриктивни релативни реченици.

**167.** При **квалификација**, именуваниот, или пак посочен предмет се третира, како што кажавме, од гледна точка на сумата од неговите признаци, или на еден негов признак: во релативизираната ИГ ја среќаваме или можеме да ја вметнеме заменската придавка *таков* (ја земаме неа како најчесто употребу-вана во ваква служба, макар што можат да се сретнат исто така и *ваков* и *онаков*).

Примери:

(1) *Бараме **таков раководител** што ќе ги смири духовите.*

(2) *Јас дотогаш не бев видел **такво потресно плачење,** кое како струја проби низ нашите пренапрегнати нерви.*

Во примерот под (1) имаме рестриктивна релативна реченица: показната заменска придавка *таков* е употребена како корелат, т.е. како знак за тоа дека по релативизираната ИГ следува релативна дел-реченица, со која ќе се разоткрие квалитетот што е во прашање, а на кој е само укажано со релативизираната ИГ.

Во примерот под (2) имаме нерестриктивна релативна реченица; показната заменска придавка *таков* е овде употребена во служба на анафора, како знак за тоа дека за *плачењето* и за неговиот карактер станало збор во претходниот текст; поради тоа е релативизираната ИГ доволно определена од гледна точка на квалитетот, па релативната дел-реченица се прима како дополнителен коментар во врска со него (со плачењето).

а. Во рестриктивните релативни реченици во кои се врши квалификација, релативизираната ИГ се карактеризира со:

- присуство на корелатот *таков;*

- појава на показателите на субјективна и објективна неопределеност: *еден* и *некој;*

- именски групи конституирани од нечленувани именки.

б. Релативизираната именска група може да се јави:

- како именски дел на глаголско-именски прирок: *Јас сум* ***сила*** *што урива.*

- со глаголите: *личи, прилега, потсетува на: Тој личи* ***на пророк*** *што е готов да го изрече последниот збор.*

- со вторичниот предлог *како: Чекореше* ***како човек*** *што свршил тешка работа.*

- со глаголите: *има, постои* и сл.: *Постојат* ***вредности*** *без кои човекот не е човек.*

- Именките *место* и *време*, како и оние што им се блиски по значење, можат да се јават и со релативните прилози, на пример: *Бараме* ***такво место*** *каде што ќе можеме да се одмориме; Тоа беше* ***ден*** *кога се радуваат сите.*

Во сите наведени примери, и кога го нема, можеме да го употребиме корелатот *таков.*

в. Во нерестриктивните релативни реченици со кои се врши квалификација, заменската придавка *таков*, ако се јави, врши анафорска функција за да укаже на тоа дека за квалитетот што е во прашање станало збор во претходниот текст. Освен тоа, може да се случи во рамките на релативизираната ИГ да се изврши целосно раскривање на квалитетот, на особеноста, како во примерот: *Но најпосле на неговото лице се разлеа* ***една лабава, добра насмешка,*** *којашто како да молеше за прошка.*

**168.** Во рамките на релативизираната ИГ при **споредба** ги среќаваме показните заменски придавки *такав (ваков, онаков)* и *толкав (олкав, онолкав)*, како и прилошките еквиваленти на ИГ конституирани од именките *начин* и *количество*, а имено: *така (вака, онака)* и *толку (олку, онолку)*.

Во случаите кога се наведените показни заменски зборови употребени како корелати, добиваме рестриктивни релативни реченици со споредба: *Ти си* ***таков*** *каков што е татко ти.*

Во случаите, пак, кога се овие заменски зборови употребени анафорски, или пак кога имаме раскривање на квалитетот, квантитетот или начинот, тогаш добиваме нерестриктивни релативни реченици, како во примерот: *Ти си* ***добар, совесен, исполнителен,*** *каков што е татко ти.*

Б е л е ш к а: И покрај тоа што, по правило, сите показни заменски зборови можат да се јават како корелати во рамките на релативизираните ИГ, треба да се нагласи дека е најкарактеристична таа употреба за оние со *т*-коренот (постара состојба), на кои им конкурираат показните заменски зборови со *он*-коренот (во поново време).

Меѓу членските морфеми апсолутна предност има членската морфема *-от*. Членските морфеми *-ов* и *-он* се јавуваат далеку поретко во рамките на релативизираната ИГ, а кога ќе се јават, даваат информација за блискоста односно оддалеченоста на предметот што се релативизира.

**169.** Б. Во декларативните реченици, во корелација со сврзниците (*дека, оти, што* и сл.), во главната дел-реченица може да се јави показната заменка *тоа* или именката *факт* со членската морфема *-от*: *Ме зарадува* ***тоа*** *што сте живи и здрави; Им укажав* ***на фактот*** *дека треба да си ги исполнуваат обврските* и сл.

Одделно внимание заслужуваат примерите со показната заменка *ова*, но и со други заменски зборови со *ов*-коренот, како и со ИГ со членската морфема *-ов* и со придавката *следен*, на пример: *Морам да ви го кажам* ***ова:*** *Вашето дело ме восхити!; Пораката се сведуваше* ***на следново:*** *Помагајте!* Ваквата функција на показната заменка се нарекува препаративна (Х. Фаске, 1973; в.т. 76.).

**170.** В. Во еден вид последични реченици, во рамките на главната дел-реченица се јавуваат извесен број показни заменски зборови со *т*-корен, а најчесто заменскиот прилог *толку* - во корелација со *што* во зависната дел-реченица: *Тој беше* ***толку*** *возбуден што не можеше да си го контролира гласот.*

# СОГЛАСУВАЊЕ И ЗБОРОРЕД ВО ИМЕНСКИТЕ ГРУПИ

**171.** Во ИГ се воспоставува врска на согласување меѓу центарот и неговите определби: определбите се приспособуваат кон центарот во род и број секогаш кога има можност за тоа, т.е. кога се определбите парадигматски по род и по број: *добар роман, добра книга,* наспрема: *фер однос, фер постапка* и сл.

**172.** Општо земено, поради потесните врски меѓу членовите на ИГ наспрема оние во рамките на реченицата, односно меѓу реченичните членови, во рамките на ИГ согласувањето построго се спроведува отколку она во рамките на реченицата (Џ. Лајонс, 1978). Сепак, има и извесни особености, и тоа во поглед на согласувањето по број. Таков е примерот *богати свет*, каде што придавката се јавува во множинска форма поради множественото значење на именката (*свет=луѓе*).

Особеност во поглед на согласувањето по број имаме и во случаите со броеви што завршуваат на *еден*, употребени како определби во ИГ. Именката во такви случаи, во нашиот јазик, се јавува во еднинска форма: *триесет и еден ден.*

Формите на збирната множина на *-је* во практиката често се јавуваат со определби во еднинска форма и тоа во среден род: *зрело класје*, место правилното: *зрели класје* (в.т. 27.).

Една именка-центар може да се јави со две или со повеќе определби, при што разликуваме, меѓу другото, и две разновидности:

а. *нашата и ваша група;*

б. *нашата и вашата група.*

Во првиот случај станува збор за една група, за еден центар со две определби. Значењето е: 'нашата група, која е и ваша', или: 'групата е и наша и ваша истовремено'. Во вториот случај станува збор за две различни групи, за два центра: *нашата група и вашата група.* Во некои јазици во вакви случаи именката се јавува во множинска форма, а во македонскиот - во еднинска, но затоа пак со помош на членот даваме еднозначна информација за каков вид ИГ се работи.

**173.** Во поглед на зборосредот во ИГ, како неутрален се смета оној во чии рамки прво доаѓаат определбите, а потоа центарот (в.т. 117.). Ова, меѓутоа, не важи за случаите со развиени определби од типот на: *йолна со вода* во врска со *чаша*, на пример.

Во поглед на зборосредот во овие случаи, можеме да ги наведеме следните варијанти:

а. *йолна(ѿа) со вода чаша;*

б. *со вода йолна(ѿа) чаша;*

в. *йолна(ѿа) чаша со вода;*

г. *чаша(ѿа) йолна со вода;*

д. *чаша(ѿа) со вода йолна.*

Веднаш ќе кажеме дека варијантата под а. не е прифатлива (најголем број македонски родени говорители ја одбиваат) затоа што е во неа прекината тесната врска меѓу придавката и именката. Во примерот под б. таа врска е зачувана, а ваквиот зборосред можеме да го прифатиме како обележен, но овде имаме други забелешки:

1. може да дојде до натрупување на предлози: *Сѿави шеќер во* ***со вода йолнаѿа чаша;*** *Влезе во собаѿа со* ***со вода йолнаѿа чаша*** итн.

2. ИГ не почнува со член што може да добие детерминатор.

Примерот под в. се препорачува од некои автори како најприфатлив за зборосредот во македонската ИГ. Овој пример, меѓутоа, воопшто не може да се прифати затоа што определбата *йолна со вода* претставува неразделна целина: *чашаѿа* не е само *йолна*, туку: *йолна со вода.*

Примерот под г. е најприфатлив, всушност тоа е неутрален зборосред на ИГ со развиени определби. Примерот под д. е прифатлив само како обележен.

Примери од типот на оние под в. среќаваме во јазикот на нашите средства за информирање, на пример: *разурнаѿа куќа со минофрлачки ѓранаѿи; йрочиѿаниѿе рефераѿи на собироѿ* и сл.

Во различни (често преводни) текстови од областа на историјата, правото, економијата итн., среќаваме примери од типот на а., за кои можеме да кажеме дека се резултат на туѓо влијание (на пример: *уѿврдениоѿ со усѿавоѿ оӣшѿесѿвено-йолиѿички сисѿем; значајниоѿ за нас дел од зборникоѿ* и сл.).

Определбата може да биде модификувана и со прилог за време: *вчера објавена декларација; денес йубликувана изјава; вчера найладне измерени ѿемйераѿури; досеѓа йознаѿи движења* и сл., или во реченица: ***Во вчера објавенаѿа декларација*** *ѿурскаѿа влада е*

*обвинета за водење клеветничка кампања.* Овој зборoред не е прифатлив затоа што ИГ не почнува со член што може да добие детерминатор. Попрепорачлив е редот: *Во декларацијата објавена вчера, турската влада...*

Проблем за себе претставуваат случаите со разнородни определби што можеме да ги илустрираме со примерот: *девизните и пазарите на суровини.* Јасно е дека станува збор за *девизните пазари* - на една страна, и за *пазарите на суровини* - на друга, и се чини дека е најдобро најнеекономичното решение (*девизните пазари и пазарите на суровини*), макар што е можно и решението: *девизните пазари и тие на суровини.*

На крајот можеме да кажеме дека во случаите кога немаме можност да сигнализираме некаква врска со помош на согласување по род или по број, ни останува зборoредот. Се јавуваат ситуации кога е навистина тешко да се определи кој зборoред е подобар, но овде може да помогне воспоставувањето хиерархија меѓу определбите на центарот. Ова го велиме за да се избегнат примери од типот: *Се бара жена за чување дете* ***со искуство;*** *Секретаријатот на Извршниот совет* ***за информации*** *објавува конкурс* и сл.

Л и т е р а т у р а:

- Ст. Гинина (1987)
- Фр. Данеш и др. (1987)
- Зд. Дукат (1983)
- В. Зидарова (1987)
- Бл. Конески (1966)
- Бл. Корубин (1987), (1990)
- Р. Куирк и др. (1986)
- Ј. Курилович (1960)
- Џ. Лајонс (1978), (1979)
- Е. Падучева (1985)
- А. Периќ (1983)
- Хр. Стаменов (1987)
- В. Станков, М. Иванова (1989)
- З. Тополињска (1972), (1974), (1984)
- Р. Угринова-Скаловска (1960/61)
- Х. Фаске (1973)
- В. Фридман (1992)
- М. Холидеј, Р. Хасан (1976)

# КАРАКТЕРИСТИКИ НА РЕЧЕНИЦАТА

**174. Реченицата** е организирана според синтаксичката шема на даден јазик и со еден лексички показател на предикативноста - личноглаголска форма - прирок (предикат) како свој конститутивен член.

Реализираната (изговорена или напишана) реченица е конкретна творба и му припаѓа на јазичниот текст, а нејзиното значење се базира врз симболизирање типични процеси од дејствителноста, сфатени конкретно, во рамките на времето и на просторот. Самата структура на реченицата, односно синтаксичката шема - му припаѓа на јазикот како апстрактен систем од знаци.

Основна карактеристика на реченицата е предикативноста (Е. Бенвенист, 1975; И. Прањковиќ, 1979).

**175.** Реченицата може да се посматра од повеќе страни:

- Во поглед на содржината, можеме да кажеме дека е реченицата предопределена да дава релативно самостојна информација. Велиме: *релативно самостојна* (информација) затоа што тврдењето/барањето за значенската комплетност на секоја реченица треба да се прими со резерва : во говорот, во практиката, во рамките на текстот, сосем се ретки таканаречените комплетни реченици, т.е. такви реченици-модели со кои се служиме за илустрација во граматиките (И. Прањковиќ, 1979): контекстот или конситуацијата го прават своето, па нецелосното реализирање на синтаксичките шеми не ни пречи. Од друга страна велиме: (релативно самостојна) *информација* затоа што и кога изразува емоција - реченицата дава информација.

- Од гледна точка на интонацијата, реченицата е, по правило, јасно одделена како целина наспрема другите делови на текстот.

- Реченицата располага со своја граматичка структура затоа што е организирана според правилата што важат за конкретниот јазик, макар што и при не многу строго почитување на тие правила - може да дојде до разбирање.

- Во рамките на реченицата доаѓа до израз и ставот на говорителот за односот меѓу она што го соопштува и дејствителноста, а тоа значи дека секоја реченица има своја модална карактеристика, која се комбинира со комуникативната цел на говорителот.

- И на крајот, реченицата треба да се посматра и како дел на текстот. Во контекст, речениците се приспособуваат кон другите делови со редот на зборовите, со интонациониот центар, како и со испуштање или замена на елементи заеднички во текстот. Организирањето на реченицата во контекст или во конситуација - за предавање на актуелната информација - претставува предмет на актуелното расчленување на реченицата, т.е. на функционалната реченична перспектива.

## МОДАЛНОСТА И СРЕДСТВАТА ЗА НЕЈЗИНО ИЗРАЗУВАЊЕ

**176. Модалноста** во јазикот ја дефинираме како израз на ставот на говорителот за односот меѓу соопштеното и дејствителноста. Авторите што се занимавале со модалноста во јазикот, по правило упатуваат на логиката, поточно на модалната логика, од која се преземени одделни дефиниции, класификации и термини. Како и во врска со многу основни поими, мислењата изразени во поглед на модалноста не се многу усогласени, од што произлегуваат и големи разлики во поглед на сфаќањата за обемот на модалноста и на нејзините изразни средства, но може да се каже дека најголемиот број автори се согласуваат во тоа дека во карактеризирањето на модалноста треба да биде вклучен ставот на говорителот. Модалноста е тесно сврзана со предикативноста. Т. Дешериева (1987:44) наведува дека "предикативноста се реализира само преку модалноста во случаите кога ја изразуваме (модалноста) единствено со интонација -- во едночлени безлични и во т.н. номинативни реченици". Уште повеќе, модалноста е непосредно поврзана со

глаголот (И. Чашуле, 1989), со неговите времиња и начини, но и со одделни групи глаголи, како што се модалните, во врска со кои М. Риѓановиќ (1985) забележува дека се изразувачи на модалноста во повеќето индоевропски јазици.

**177.** Врз основа на богата литература за модалноста во различни јазици, Л. Бирјулин и Е. Корди (1990) одделуваат шест типови на модални значења. Ние овде ја прифаќаме оваа класификација, со свеста дека и во нејзините рамки други специјалисти за ова прашање можат да најдат инакви решенија. Еве ги типовите модални значења според Л. Бирјулин и Е. Корди:

1. Оцена на говорителот во поглед на **реалноста** односно **нереалноста** на содржината на реченицата. Оваа оцена се изразува со глаголските времиња и начини, со некои сврзници, партикули и сл. А. Бондарко (1990), тргнувајќи од рускиот јазик, како јадро на реалноста, на пример, го наведува сегашното време во неговото основно значење (извршување во моментот на зборувањето).

2. Оцена на говорителот за **можноста,** за **неопходноста** или за **пожелноста** на ситуацијата изнесена во реченицата, изразена со модални глаголи или со модални зборови. Некои автори изразувањето на: задолженост/должност, потреба, забрана, дозвола; потоа: нужност или можност (Џ. Лајонс, 1979) го опфаќаат со терминот **деонтичка модалност**. И. Чашуле (1989) го илустрира овој тип модалност со примерот: *Тој* ***може*** *да дојде утре,* со значење: ´дозволено му е да дојде утре´.

3. Оцена на говорителот за **веродостојноста** на она што го соопштува. Оцената се изразува со модални прилози, со воведни зборови, но и со декларативни зависносложени реченици. Други термини познати во врска со овој тип модалност се: **персуазивна** и **епистемична (епистемска) модалност**, за која Џ. Лајонс (1979) ги дава признаците: знаење, верување, мислење, а И. Чашуле (1989) ја илустрира со примерот: *Тој* ***може*** *да дојде утре,* со интерпретации: а. ´Тој можеби ќе дојде утре´; б. ´Мислам дека тој ќе дојде утре´. Како основни средства за изразување на епистемската (епистемичната) модалност во македонскиот јазик, Р. Усикова (1992) ги наведува глаголските форми противставени врз основа на тоа дали соопштуваат за засведочени или за незасведочени дејства, додека лексичките и интонациските средства, според авторката, служат за дополнително истакнување на основното значење, на пр.: *сигурно, секако; изгледа, можеби; наводно, божем* и сл.

4. Модалност изразена преку **комуникативната функција на реченицата**, каде што доаѓа до израз целта на говорителот во смисла

на тоа дали сака да соопшти нешто, да праша, да изрази желба итн. Овие значења се изразуваат со различни средства: морфолошки (глаголскиот начин), синтаксички (конструкцијата на реченицата) и прозодиски (интонацијата). Д. Сесар (1989) како основни елементи на реченичната модалност ги наведува: глаголскиот начин и соодветната интонација.

5. Значења на **потврдување/тврдење** наспрема **одрекување** во поглед на присуството односно отсуството на објективни врски меѓу предметите, настаните, признаците и сл. за кои станува збор во реченицата. Првиот член (тврдењето) не се маркира, а вториот - се обележува (маркира) со граматички, зборообразувачки и лексички средства.

6. **Емоционална** и **квалитативна оцена** на содржината на реченицата, изразена со декларативни реченици од типот: ***Жално*** *е шшо не водиме доволно ірижа за најсшарише и за најмладише.* Овие видови оцена се изразуваат и со лексички средства, со интонација и со извици.

И овој, краток преглед на видовите модалност и нивното изразување покажува дека станува збор за сложена категорија, која може да биде изразена со граматички (морфолошки и синтаксички), потоа со лексички средства и со интонацијата, која се обележува со соодветни знаци, а придонесува една иста структура да добие различни модални карактеристики, на пример: *Дојде.; Дојде?; Дојде!* (в. т. 111.).

**178.** Овој преглед на различните сфаќања во врска со модалноста ќе го завршиме со уште два примера:

1. М. Риѓановиќ (1985) наспрема модалноста разликува **модус** како модалност во потесна смисла. Модусот е, според авторот, граматичка категорија што покажува дека некој нешто тврди (декларативен модус), прашува (интерогативен модус), бара, моли, наредува (императивен модус), условува (кондиционал), посакува (оптатив), а наспрема сите нив, кои заемно се исклучуваат, може да се употреби негативниот модус.

2. Кр. Крејмер (1986), како модални партикули во македонскиот јазик ги третира: *да, нека, ќе, би, ако, доколку, ли, додека* и *дури.* Критериум за ваквиот третман е нивната способност да се комбинираат со несвршени форми од свршени глаголи.

**179.** Лексички показатели на модалноста се **модалните глаголи и модалните зборови.**

Модалните глаголи во нашиот јазик се употребуваат со други глаголи, кои се јавуваат во *да*-конструкција.

Во реченици со подмет, модалниот глагол го покажува лицето, бројот и времето, односно начинот, а глаголот во *да*-конструкција - само лицето и бројот, и се наоѓа секогаш во сегашно време, на пример: *можам / можев /ќе можам / би можел ---- да работам; смеете / смеевте / ќе смеете --- да работите.*

Во реченици со неопределен вршител се среќаваме со формата за трето лице еднина од модалните глаголи, а полнозначниот глагол се јавува во безлична *да*-конструкција, на пример: *може / можеше / би можело --- да се работи; треба / требаше / требало --- да се работи.*

Овде треба да ги споменеме и примерите во кои се јавуваат предикативни именски групи од типот: *потребно, нужно, можно* и сл. со глаголот-копула *сум* и безлична *да*-конструкција: *потребно е да се работи.*

Се разбира, можна е и комбинацијата со безличен модален дел и со *да*-конструкција: *треба да работиш; потребно е да работиме* и сл.

Модалните зборови, од своја страна, му служат на говорителот да го нијансира или да го потцрта својот став: *сигурно, можеби* и сл. (в. т. 108.).

## Видови реченици според комуникативната функција

**180.** Во зависност од својата комуникативна цел, говорителот може: да соопшти нешто, да праша, да заповеда или да изрази желба. Според ова, се изделуваат следните видови реченици:

- исказни,
- прашални,
- заповедни,
- желбени.

Наспрема сите овие видови стојат одречните реченици.

**181.** Во **исказните реченици** се дава проста констатација за каква било содржина. За таа цел се употребува индикативот во неговите основни значења, како и соодветната исказна (расказна)

интонација, која се одликува со подигање и спуштање на тонот во вид на лак (в. т. 111.). Примери: *Тој ни ја кажа вистината; Убавината на езерото ги привлекува сите.*

**182. Желбените реченици** донесуваат дејства што не се извршени, содржини што се во согласност со желбите на говорното лице, а во ред случаи овде се срекаваме со единство од волјата и чувствата. Овие реченици спаѓаат во извичните, се изговараат со еден вид извична интонација, а од глаголските форми овде ќе ги сретнеме: *да*-конструкцијата во минато определено несвршено време и можниот начин: *Да ми донесеше малку вода!?; Кога би дошол утре кај нас!* и сл.

**183.** Во основата на **заповедните реченици** лежи заинтересираноста на говорителот за дејството за кое станува збор, со тоа што го поттикнува соговорникот во/за неговото вршење/извршување.

При изразување директна заповед ги употребуваме формите на заповедниот начин за второ лице еднина и множина, при што кратките личнозаменски форми и формите на повратната заменка доаѓаат зад глаголската форма (К. Конески, 1973), на пример: *Насмеј се!; Насмеј му се!*

Да се потсетиме на тоа дека за изразување заповед кон трето лице еднина и множина се употребуваат партикулите *да* и *нека*, а за прво лице множина - *да: Да запееме!; Нека влезе/влезат!; Да се подготви/подготват за дискусија!* и сл.

Заповедните реченици се изговараат со специјален вид извична интонација, која може, придружена со соодветна ситуација да подигне на ранг на реченичен еквивалент претставници од класата на именките, на прилозите итн., на пример: *Оган!; Напред!* и сл.(в. т. 111.).

**184.** Во рамките на **прашалните реченици** говорителот му се обраќа на соговорник за кој верува дека може да му ја даде информацијата за која е заинтересиран. Се разбира, ова важи за т.н. искрени прашања, прашања што ги поставуваме кога не знаеме нешто, зашто, како што одбележавме во врска со прашалните заменки (в. т. 75.), има и прашања што се поставуваат со други цели (реторички прашања, прашања со кои го изразуваме својот став, испитни прашања итн.).

Интонацијата на прашалните реченици, општо земено, почнува ниско и се издигнува, т.е. кај овие реченици се "оформува" половината од интонациониот лак на исказната интонација. Сепак, треба да се каже дека е интонацијата најважна тогаш кога нема

други белези за прашалниот карактер на реченицата (т.н. нулти прашања).

Прашалните реченици, т.е. прашањата, можеме да ги поделиме на три типа:

- *да/не*-прашања (**затворени);**
- *кој*-прашања (**отворени);**
- **алтернативни прашања.**

Првиот тип го претставуваат прашања што добиваат одговор во вид на *да* или *не.* Во нив нема елементи што недостигаат, а се бара целосна или делумна верификација (проверка, утврдување на вистината): *Дојде Марко?* (се бара целосна верификација, бидејќи се прашува во врска со глаголското дејство); *Марко дојде?; Вчера ли дојде Марко?* (со овие прашања се бара делумна верификација, затоа што се прашува во врска со други реченични членови).

Прашањата од вториот тип содржат прашален заменски збор, празно место, непозната големина што треба да биде откриена, т.е. одговорот треба да содржи информација: делумна или целосна, на пример: *Шѿо се случило?* (се бара целосна информација бидејќи се прашува пред сè во врска со глаголското дејство); *Кој дошол?; Шѿо донесол Марко?* (со овие прашања се бара делумна информација, затоа што се однесуваат на другите членови на реченицата, во случајов: подмет и директен објект).

Алтернативните прашања му го должат името на сврзникот *или.* Нив можеме да ги поделиме на две групи:

1. алтернативни прашања во кои со *или* се воведува негација: *Ќе дојдеѿе или не?; Ќе ѓо ӣиеш чајов или нема да ѓо ӣиеш?*

2. алтернативни прашања во кои со *или* се воведува вистинска алтернатива: *Ќе дојдеѿе со нас или ќе ѓледаѿе ѿелевизија?*

**185.** ***Да/не*-прашањата**, како и алтернативните прашања, можат да содржат прашална партикула, но има и такви прашања во кои како единствен знак за прашалната модалност се јавува интонацијата. Ваквите *да/не*-прашања, т.е. прашањата без прашални партикули ги нарекуваме нулти прашања: *Дојдовѿе?; Си оѿидоа?* и сл.

Пошироко употребувани прашални партикули во македонскиот јазик се: *дали, зар(ем), ли* и *нели.*

Партикулата *ли* е енклитика и не може да се јави на почетокот на реченицата. Наспрема секое нулто *да/не*-прашање може да стои *да/не*-прашање со *ли,* при што *ли* ќе се наоѓа зад оној член на реченицата во врска со кој и се поставува прашањето, т.е. оној член на кој паѓа интонациониот центар на реченицата.

Во најголем број случаи, оној член што е основа за прашањето се поставува на почетокот (ако има сопствен акцент, т.е. ако е ортотоничен) и веднаш зад него доаѓа партикулата *ли*: *Вака ли се зборува?; Јас ли треба да одам?* итн.

Местото на партикулата *ли* најјасно ја покажува неделивоста на проклитичката група од глаголот во лична форма, како и компактноста на самата проклитичка група, составена од негацијата *не,* глаголските партикули *би* и *ќе* и кратките личнозаменски форми (Бр. Енглунд, 1977). На пример, македонските родени говорители ги одбиваат примерите од типот: *Ќе ли го најдеш?; Ќе го ли најдеш?,* како и: *Си му ли ја прочитал книгата?; Си му ја ли прочитал книгата?;* во практиката има потврда само за примерот: *Си ли му ја прочитал книгата?*

Во согласност со горното, примерите треба да гласат: *Ќе дојдеш ли?* и: *Си му ја прочитал ли книгата?*

Извесно колебање предизвикуват примерите со *би* - наспрема одбивањето на примерите од типот: *Би му ли рекол?* од сите анкетирани родени говорители, во врска со *Би ли му рекол?* мислењата се поделени. Сепак, може да се каже дека нормата го препорачува зборoccредот: *Би му рекол ли?*

Партикулата *дали* има свој акцент, па може да се употреби и самостојно, а во рамките на комплетни прашања најчесто се јавува во иницијална позиција. За оваа партикула е најобично да се сврзува со глаголот во лична форма - значи дека е тоа партикула што се јавува најчесто во прашања со кои се бара целосна верификација. Во врска со ова, ќе нагласиме дека не е правилен редот на зборовите во следниве примери: *Дали Марко дојде?; Дали вчера Марко дојде?* и сл., затоа што е во нив прекината врската меѓу *дали* и личноглаголската форма. Примерите треба да гласат: *Дали дојде Марко?; Дали дојде Марко вчера?* и сл.

*Зар(ем)* е придружник и изразувач на емфаза, се употребува за изразување чудење и неодобрување. Може да се јави со кој било реченичен член: *Зарем тој?; Зарем таму?; Зарем утре?* итн. Најчесто се јавува во реченици со кои се изразува спротивно значење: *Зарем ќе одиме?* (= 'Мислам дека не треба да одиме').

Партикулата *нели* бара согласувачки одговор, а може да се постави на почетокот, во средината и на крајот на реченицата: *Нели ви е здодевно?; Здодевно ви е, нели?* и сл.

Во рамките на *да/не*-прашањата ги среќаваме и следните партикули: *не, а, да, да не (Да не помина овде едно момче?).*

**186.** ***Кој*-прашањата** содржат прашални заменки, заменски придавки и заменски прилози, и тоа: *кој...; шшо; чиј...; каков...; колкав...; каде; кога; како; колку* итн. Во синтаксичката шема на реченицата тие заземаат места и вршат функции што одговараат на нивните морфосинтаксички карактеристики.

Во случаите кога прашуваме во врска со глаголското дејство, ја употребуваме заменката *шшо* со глаголите *(на)прави* и *се случи* односно *се случува.* Најсериозен проблем во врска со *кој*-прашањата во нашиот јазик претставува редот на зборовите зад групата на прашалниот заменски збор, кој доаѓа, по правило, на почетокот. Имено, многу често, под туѓо влијание, среќаваме примери од типот: *Кој шоа го найрави?*; *Како шоа го мислиш?*; *Кога вие ќе нè йосешише?* и сл. Врската меѓу прашалниот заменски збор и глаголот е тесна (Бл. Корубин, 1978); меѓу нив можат да стојат само: *да, не, ќе, би* и кратките личнозаменски форми, па во наведените примери имаме разбивање на правилниот (или подобро: природниот) зборotред: *Кој го найрави шоа?;Како го мислиш шоа?; Кога ќе нè йосеши-ше вие?* и сл.

Б е л е ш к а: Пошироко за прашалните реченици во нашиот јазик се зборува во: *Прашалнаша реченица во македонскиош јазик*, Предавања на XIX. семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје 1987, 77-87; *За една можна класификација на йрашањаша и одговориише,* "Литературен збор"37/3-4, Скопје 1990, 25-31.

## Средства на одрекувањето

**187.** Наспрема реченициte во потврдна форма (т.е. такви во кои нема негација) стојат одречните реченици, и тоа во рамките на наведените ("потврдни") типови, на пример:

*Марко дојде. - Марко не дојде.*
*Дојде ли? - Не дојде ли?*
*Оди! - Не оди!*
*Ех, да дојдеа!... - Ех, да не дојдеа!...*

Потврдувањето (тврдењето) и одрекувањето се заемно поврзани појави. Секое одрекување всушност претставува тврдење на спротивното. Меѓутоа, не треба да се сфати од горново дека во практиката тврдиме и одрекуваме во еднаков обем. Всушност,

одрекуваме, на пример, во одговори на прашања и тоа во случаите кога не е извршено дејството за кое станува збор. Како втор пример за ситуација типична за одрекување може да ни послужи реченицата: *Утринскиот автобус од Охрид не задоцни денеска.* Ваква реченица ќе изговориме тогаш кога ќе се случи нешто што е во спротивност со нашите искуства или очекувања (во случајов станува збор за автобус што задоцнува).

Пред да преминеме на разгледување на средствата на одрекувањето, ќе изнесеме еден пример за илустрација на можното дејствување на негацијата во реченицата. Примерот гласи:

*Не е Марко поспособен од Никола.*

Оваа реченица може да добие најмалку четири интерпретации:

а. 'Не е вистина дека е Марко поспособен од Никола' (интонациониот врв на реченицата паѓа врз негацијата): *НЕ Е Марко поспособен од Никола.*

б. 'Некој е поспособен од Никола, но тоа не е Марко' (интонациониот врв паѓа на *Марко*): *Не е МАРКО поспособен од Никола.*

в. 'Марко не е поспособен, туку - да речеме - поснаодлив од Никола' (интонациониот врв паѓа на *поспособен*): *Не е Марко ПОСПОСОБЕН од Никола.*

г. 'Марко е поспособен, но не од Никола' ( интонациониот врв паѓа на: *од Никола*): *Не е Марко поспособен ОД НИКОЛА.*

Негацијата воопшто, привлекувала и привлекува внимание во различни области (во филозофијата, во логиката, во психологијата и во лингвистиката). Во лингвистиката се определува негацијата како категорија својствена на сите јазици, како т.н. јазична универзалија (Ж. Цветковски, 1990). Негацијата се јавува на различни нивоа во јазикот (лексичко, граматичко, семантичко) и има различни средства за изразување. Горекажаново сосем јасно покажува дека опстојното разгледување на негацијата ги надминува рамките на овој раздел.

**188.** Меѓу средствата на негацијата на прво место ќе ги споменеме граматичките средства и тука, пред сè, партикулата *не,* која може да се употреби и самостојно, но најчесто оди со личноглаголски форми. Оваа партикула влегува во составот на неколку сврзнички состави на растојание, како: *не...туку; не...а; не толку... колку што; не така... како што;* во сите овие случаи имаме негирање со тврдење ( ***Не** се лутам, **туку** те предупредувам).*

Кај сложениот сврзнички состав на растојание *не само шшо... шуку и* немаме негирање, но овој состав може да се јави со негација: *не само шшо не... шуку и не...*

Партикулите *ни* и *нишу* немаат чисто одречна функција; одговараат на *и не,* а се употребуваат и како сврзници.

Како средства на одрекувањето се јавуваат и одречните заменки, заменски придавки и прилози: *никој, нишшо, ничиј, никаков, никаде, никоīаш, никако, николку.*

Неколку префикси служат како средства на негацијата: ***не-*** *(нездрав, неубав, нейријашел* и сл.); ***ни-*** *(никаков);* ***без-*** *(бездомен; безвласшие);* ***а-*** *(аваленшен, аморал);* ***де-*** *(дебаланс; дебалканизира);* ***ин-*** *(инсолвеншен; индешерминација).* На ваков начин се добива т.н. лексичка негација. Меѓутоа, има и такви лексеми што имаат одречно значење, а не ги содржат овие префикси.

**189.** Од аспектот на бројот на одречни зборови во реченицата, т.е. од квантитативен аспект, се разликуваат: **еднократна** и **повеќекратна негација**, односно **мононегација** и **полинегација.** Мононегацијата е карактеристична за англискиот, за германскиот и за некои други јазици, а за словенските јазици е карактеристична полинегацијата, која може да биде: двојна, тројна, четворна итн.

Одделно внимание заслужува двојната негација, која се пројавува во најмалку две разновидности:

1. со присуство на одречна партикула или морфема во реченицата заедно со засилувач на негацијата: ***Не*** *рече* ***ни*** *збо̀р!*

2. со присуство на две негации што се поништуваат, па се добива позитивно значење: ***Не*** ***е невозможно;*** ***Не*** *беше* ***нейријашен;*** ***Не*** *можеш да* ***не*** *се чудиш!* и сл. Наспрема овие, стојат примерите: *Возможно е; Беше йријашен; Мораш да се чудиш,* со тоа што потврдната варијанта на втората реченица не се поклопува во значењето со онаа со двете негации. Обично се вели дека меѓу тврдењето и двојното негирање има разлики од лексичко-синтаксички и од стилистички карактер, па сепак двете негации обично не се поништуваат меѓу себе и сложениот израз е по правило послаб од простиот, на пример: *нерешко* значи и *доволно чесшо* и *чесшо;* а изразот: *не без сшрав* значи: *со извесен сшрав,* но и: *со сшрав* (Е. Падучева, 1990).

Во рамките на полинегацијата се разликува и т.н. **кумулативна негација**, на пример: *Никој никоīаш нишшо не рече.*

**190.** Врз основа на тоа ШТО се негира во реченицата, се разликува **реченична** и **членска негација.** Реченичната негација се одликува со негирање на личноглаголската форма - прирокот во реченицата. Можеме да кажеме дека е токму таа карактеристична за македонскиот јазик. Членската негација се однесува на некој друг член на реченицата, како во примерот: ***Не малку*** *бев загрижен,* кој може да гласи и: ***Не*** *бев* ***малку*** *загрижен.*

Во македонскиот јазик не се возможни реченици од типот: **Не јас почнав; *Не Марко ни помогна.* Ваквите значења во македонскиот јазик се пренесуваат со релативни реченици: *Не сум јас тој што почна; Не е Марко тој што ни помогна.*

Во некои примери негацијата може да се јави пред именка или пред придавка, но да не се врзе како префикс со нив, што е најдобар знак дека и во нив (во тие примери) се врзува за личноглаголската форма. Еве неколку примери: *Ние посетивме село, а не град (...а не посетивме град); Не пријател, ами брат да си ми, нема да ти простам ( Не да си ми пријател, ами...); Не добар, туку предобар беше со нас (Не беше добар, туку предобар беше со нас); Денот ли дојде тој да се мери// Мерка му нема, а в градите длаби// без да се запре, без дно да најде//* ***не тага,*** *а клетва и в очите матни// и не сакајќи сама се дига// фуријата (...не длаби тага, а длаби клетва...).*

**191.** Во зависност од обемот, негацијата може да биде: **општа** или **тотална** и **делумна** или **парцијална** (Фр. Данеш, 1987) и се изразува со општи, одречни и неопределени заменски зборови, на пример наспрема: *Сите му веруваат,* или: *Секој му верува,* како пример за тотална негација може да послужи реченицата: *Никој не му верува,* а за парцијална: *Некој не му верува*; или, наспрема: *Секаде ќе ти се бендиса,* тотална негација ќе биде: *Никаде нема да ти се бендиса,* а парцијална: *Некаде нема да ти се бендиса.* Меѓутоа, употребата на општата заменка (или воопшто на општиот заменски збор) со негација, не мора да значи дека имаме општа негација, на пример: *Не му веруваат сите (= Некој не му верува); Секој не може така/Не може секој така (= Некој не може така).*

**192.** Според начинот на изразување, негацијата може да биде **експлицитна** и **имплицитна (вградена)**. Како што споменавме, има и зборови со одречно значење и покрај тоа што не ги содржат одречните зборообразувачки морфеми. Такви се, на пример, глаголите со вградена негација: *заборави (= не помни, не се сети); забрани (= нареди да не); одрекува (= тврди дека не); пропушти (= не стигне, не успее); спречи (= не дозволи)* итн. Токму затоа, како

**190.** Врз основа на тоа ШТО се негира во реченицата, се разликува **реченична** и **членска негација.** Реченичната негација се одликува со негирање на личноглаголската форма - прирокот во реченицата. Можеме да кажеме дека е токму таа карактеристична за македонскиот јазик. Членската негација се однесува на некој друг член на реченицата, како во примерот: ***Не малку*** *бев загрижен,* кој може да гласи и: ***Не*** *бев* ***малку*** *загрижен.*

Во македонскиот јазик не се возможни реченици од типот: **Не јас почнав; *Не Марко ни помогна.* Ваквите значења во македонскиот јазик се пренесуваат со релативни реченици: *Не сум јас тој што почна; Не е Марко тој што ни помогна.*

Во некои примери негацијата може да се јави пред именка или пред придавка, но да не се врзе како префикс со нив, што е најдобар знак дека и во нив (во тие примери) се врзува за личноглаголската форма. Еве неколку примери: *Ние посетивме село, а не град (...а не посетивме град); Не пријател, ами брат да си ми, нема да ти простам ( Не да си ми пријател, ами...); Не добар, туку предобар беше со нас (Не беше добар, туку предобар беше со нас); Денот ли дојде тој да се мери// Мерка му нема, а в градите длаби// без да се запре, без дно да најде//* ***не тага,*** *а клетва и в очите матни// и не сакајќи сама се дига// фуријата (...не длаби тага, а длаби клетва...).*

**191.** Во зависност од обемот, негацијата може да биде: **општа** или **тотална** и **делумна** или **парцијална** (Фр. Данеш, 1987) и се изразува со општи, одречни и неопределени заменски зборови, на пример наспрема: *Сите му веруваат,* или: *Секој му верува,* како пример за тотална негација може да послужи реченицата: *Никој не му верува,* а за парцијална: *Некој не му верува*; или, наспрема: *Секаде ќе ти се бендиса,* тотална негација ќе биде: *Никаде нема да ти се бендиса,* а парцијална: *Некаде нема да ти се бендиса.* Меѓутоа, употребата на општата заменка (или воопшто на општиот заменски збор) со негација, не мора да значи дека имаме општа негација, на пример: *Не му веруваат сите (= Некој не му верува); Секој не може така/Не може секој така (= Некој не може така).*

**192.** Според начинот на изразување, негацијата може да биде **експлицитна** и **имплицитна (вградена)**. Како што споменавме, има и зборови со одречно значење и покрај тоа што не ги содржат одречните зборообразувачки морфеми. Такви се, на пример, глаголите со вградена негација: *заборави (= не помни, не се сети); забрани (= нареди да не); одрекува (= тврди дека не); пропушти (= не стигне, не успее); спречи (= не дозволи)* итн. Токму затоа, како

неприфатливи ги сметаме примерите: *Не сакам да ӣроӣуштам да не кажам; Кој можеше да ѓо сӣречи да не се смее?!* и сл. Треба: *Не сакам да ӣроӣуштам да кажам; Кој можеше да ѓо сӣречи да се смее?*

Со имплицитна негација се одликуваат прилозите: *рейко (= не чесшо); одвај (= скоро не)* и сл.

Како предлози со одречно значење или со негативна насоченост можеме да ги наведеме: *без, освен, ӣрошив* и сл. Ова нивно значење доведува до извесни ограничувања во употребата. Во точка 12. стана збор за ограничувањата во врска со предлогот *ӣрошив*.

**193.** При негирањето често се служиме и со различни средства и начини за изразување емфаза, а овде ќе ги споменеме т.н. интензификатори на негацијата: *воойшшо, сосем, айсолушно* и др.

Одречно значење може да се изрази и на други начини (Ж. Цветковски, 1990):

- без какви било лексички или граматички средства - само со интонација: *Јас сум му зел ӣари?!*

- со емфатички обоени реплики: *Многу си умен!*

- со фразеолошки изрази: *Се сложуваат како рогови во врећа; Му ӣрилега како седло на магаре.*

- со реторички прашања: *Може ли сѐ да се научи?!*

Наспрема горните, стојат случаите кога со употреба на негација се добива позитивно/потврдно значење: *Шшо ли не найрави да се сӣаси; Да не зине, да не излаже* и сл.

## ГРАМАТИЧКА СТРУКТУРА НА РЕЧЕНИЦАТА

**194.** Реченицата можеме да ја разгледуваме од гледна точка на содржината, значењето (на семантички план) и од гледна точка на формата (на синтаксички план). Семантичкиот и синтаксичкиот план, сфатени на овој начин, бараат независна анализа: една реченица, или подобро една формална сума од зборoформи може да биде семантички апсурдна, но формално, структурно - правилна. За илустрација ќе ни послужат следниве примери:

а. *Бесно сӣиеш идеја зелен безбојни.*

б. *Безбојниште зелени идеи сӣијаш бесно.*

в. *Детето може да ја исплаши искреноста.*
г. *Искреноста може да го исплаши детето.*
д. *Иван ја зачуди неоправданоста на тоа решение.*
ѓ. *Иван(а) го зачуди неоправданоста на тоа решение.*
е. *Иван се зачуди од неоправданоста на тоа решение.*

Б е л е ш к а: Некои од овие примери претставуваат преводи и адаптации на познатите примери на Н. Чомски (1965) во врска со границите меѓу синтаксата и семантиката, односно за степенот на граматичноста на реченицата.

Како што може да се забележи, примерот под а. не може под никакви услови да се прифати како реченица, затоа што се прима како список од случајно одбрани зборoформи неприспособени меѓу себе. Примерот б. покажува дека меѓу зборoформите може да се спроведе согласување, т.е. може да се оформи нешто како реченица - граматички правилна, но бесмислена. Останатите реченици се граматички правилни, но покажуваат дека во оформувањето на реченицата треба да се одговори на низа семантички ограничувања. Како реченици во македонскиот јазик ги прифаќаме само: г., ѓ. и е.

Од своја страна, О. Јесперсен (1970:101-102), разгледувајќи ги речениците: *Два по два се пет,* и: *Мојата тркалезна маса е четвртеста*, заклучува дека ваквите реченици се навистина граматички правилни, но лексички неправилни, па според тоа, всушност, јазично неправилни.

## Карактеристики на граматичката структура на реченицата - **синтаксички функции**

**195.** Постојат разлики во толкувањето и дефинирањето на **синтаксичките функции**, а во некои граматики и не се употребува овој термин, туку некои други, како: **релации, позиции, реченични членови.** Сите четири термини можат да се прифатат со извесни забелешки. Овде најчесто ќе се употребува терминот синтаксички функции и покрај критиките (Џ. Лајонс, 1977), со оглед на фактот дека има извесна традиција кај нас, како и дека останатите термини, како што рековме погоре, исто така имаат свои недостатоци: релациите се поврзуваат повеќе со синтаксичките односи, позициите асоцираат повеќе на местото, а реченичните членови се врзуваат со речениците со едно предикативно јадро (понатаму го употребуваме овој термин токму во оваа смисла, макар што е јасно дека одделни

дел-реченици можат да вршат функции на реченични членови на едно, условно речено, повисоко ниво - во рамките на сложената реченица).

Под синтаксичка функција го подразбираме придонесот или учеството на сите елементи на исказот - во неговото оформување, во оформувањето на одделните синтаксички единици и во изразувањето на одделните синтаксички односи. А. Мартине (1982) ја дефинира функцијата како јазична појава што одговара на односот меѓу некој елемент на искуството и глобалното искуство, а Л. Тениер (1966:39) нагласува: "Функција на зборовите ќе ја нарекуваме улогата што им е предопределена во механизмот за изразување на мислата."

**196.** Основен белег на реченицата е **предикативноста**, која се дефинира како соднесување на дејства, состојби и особености со дејствителноста, нивно поврзување со неа со помош на категориите време и начин, карактеристични за глаголот, па според тоа, реченицата треба да содржи личноглаголска форма. Личноглаголската форма може да врши само една функција во реченицата - да биде **прирок (предикат)** и тој е конститутивен член на реченицата.

Другите синтаксички функции можеме да ги илустрираме со следниве примери:

а. *Во Делчево врнеше.* (прирок: *врнеше; во Делчево* - прилошка определба)

б. *Ние вчера го посетивме Институтот.* (прирок: *посетивме;* подмет: *ние; го...Институтот* - директен објект, удвоен; *вчера* - прилошка определба)

в. *Иван му даде на детето една калинка.* (прирок: *даде;* подмет: *Иван; една калинка* - директен објект; *му...на детето* - индиректен објект, удвоен)

г. *Никола е студент.* (прирок: *е студент; студент* - именски дел на прирокот; подмет - *Никола*)

д. *Страхувам за твојата иднина.* (прирок: *страхувам;* подмет: *јас* - информацијата ја дава лицето и бројот на глаголската форма; *за твојата иднина* - предлошки објект).

Според ова, покрај **прирокот (предикатот),** изделивме уште: **подмет (субјект), директен (акузативен), индиректен (дативен), предлошки објект (предмет), именски дел на прирокот** и **прилошка определба**.

Ќе се задржиме уште и на **атрибутот** и **апозицијата.** Атрибутивната функција е карактеристична за придавките (***добар*** *студент*), но и за именските групи зависни од име (*студент* ***од нашата група***; *студент* ***по географија***). Апозицијата, пак, претставува паралелна именска група, истоврedна со таа на која се однесува: *Париз,* ***главниот град на Франција,*** *претставува светски моден центар.*

Меѓу членовите на реченицата (освен прирокот) може да се воспостави хиерархиски однос (в. т. 203.): најважен е подметот - секој глагол освен авалентните го вклучува во својата шема. Потоа доаѓаат објектите, па прилошките определби. Атрибутот претставува развивање, модификација на именската група, а апозицијата нема никакво влијание на шемата на реченицата.

**197.** Структурната, синтаксичката шема на реченицата треба да содржи личноглаголска форма - прирок како создавачки член, а целосно се оформува во согласност со валентноста на глаголот што ја прави конкретната реченица, т.е. во зависност од бројот на празните места што ги отвора тој глагол, но и од типот на реченичните членови што треба да ги пополнат тие празни места.

Сепак, се покажува дека бројот на празните места што ги отвора еден ист глагол може да се менува, а пак да се оформуваат комплетни реченици, т.е. реченици што даваат целосна информација. Овде доаѓа до израз тоа што е важно, примарно за говорителот што ја оформува реченицата со тој глагол во конкретниот случај. Ќе дадеме само еден пример, а повеќе можат да се најдат во *Интенцијално-синтаксичкиот речник на македонските глаголи* (1992). Глаголот *чита*, како преоден, отвора две празни места: за вршителот на дејството (подметот) и за трпителот (директниот објект): *Марко чита книга.* Меѓутоа, ако го концентрираме вниманието на самото дејство, истиот глагол може да се јави (во строго определени случаи) и без директен објект: *Мира пишува, а Марко чита* (в. т. 98., 113.-116.).

## Максимална редукција на синтаксичката шема на реченицата: **безлични реченици**

**198.** Во најголем број случаи кога имаме реченица, личноглаголската форма отвора место за независната именска група или подметот (субјектот). Меѓутоа, има и такви глаголи, како и извесни

глаголски форми што не отвораат такво место - тоа се безличните глаголи, односно безличните форми на глаголите.

Според ова, првата поделба на речениците врз основа на нивната граматичка структура може да се изврши врз основа на присуството односно отсуството на независната ИГ - подметот, па така, наспрема речениците што содржат подмет (изразен или неизразен), се јавуваат **безличните реченици**. Дејствата или состојбите за кои се зборува во безличните реченици се претставуваат безагенсно, без некаков вршител, затоа што:

**а**. не сме во состојба да го именуваме вршителот: *Грми; Свешка; Се разденува* и сл.

**б**. Можеме да го именуваме вршителот на дејството, но не сакаме: просто се апстрахираме од вршителот затоа што на преден план го ставаме дејството. Ваков вид реченица може да се оформи од некој глагол што инаку располага со форми за сите лица, и тоа на тој начин што ќе се земе формата *се* од повратната заменка и глаголската форма за трето лице еднина (кое било време) и среден род (кај оние времиња и начини што ја содржат *л*-формата), па ќе се додаде прилошка определба: за место, за време, за начин итн.: *Овде се рабоши йлански; Кај вас не се рабошело йлански* и сл.

И покрај безличната форма на глаголот, јасно е дека се вршителите на овие дејства - лица, па како блискозначни на наведените, можеме да ги сметаме следните примери: *Овде (луѓешо) рабошаш йлански; Кај вас не рабошеле йлански / Вие не сше рабошеле йлански* и сл. Ваквите примери, а и тие што ќе ги наведеме подолу, даваат основа за употреба на терминот **неопределено лични реченици,** односно реченици со неопределен вршител, или неопределени вршители.

Б е л е ш к а: Неопределениот вршител може да се изрази и на други начини:

- со именката *човек* и со соодветна форма на глаголот: *Човек цел живош рабоши и йак нишшо!*
- со личноглаголска форма во второ лице еднина: *Цел живош рабошиш и йак нишшо!*
- со заповеден начин: *Рабоши цел живош и йак нишшо!*

**в.** Одделна група прават примерите во кои е носителот на состојбата сигнализиран со кратка личнозаменска форма за индиректен објект (дативна): *му се јаде.*

**г.** Безличниот егзистенцијален глагол *има* (со значење: *йосшои*), инаку хомонимен со личниот глагол *има* (со значење: *йоседува*), оформува, како едновалентен, реченици со директен објект: *Тука има волци* (Зб. Голомб, 1965).

Глаголите во безличните реченици во македонскиот јазик се јавуваат формално во т.н. немотивирано трето лице еднина (Бл. Корубин, 1990). Оние глаголски форми што ја содржат *л*-формата, се јавуваат во среден род. Во безличните реченици глаголите-прироци се носители на предикативните категории (време и начин), но не и на конгруенциските (лице, број, род).

## Видови безлични реченици

**199.** Безличните реченици можеме да ги поделиме на две поголеми групи: група со полнозначни глаголи и група со глагол-копула и именски дел на прирокот.

**200.** Во првата група - **безлични реченици со полнозначен глагол** - разликуваме:

а. Реченици што содржат безлични глаголи: *Грми; Сека; Снежи; Сшуди.*

б. Реченици со безлични глаголи со заменската форма *се*, која е составен дел на глаголот како лексичка единица: *Се сшемнува; Се разденува; Се зайролеши.*

в. Реченици со неизразен вршител на дејството - безлична форма на глаголот, со заменската форма *се,* која има овде функционално значење на безличен елемент (К. Фелешко, 1968), односно ја означува "ослободеноста, лишеноста, апстрахираноста на глаголското дејство од својот вршител, од агенсот уште на комуникативен план и безличноста, бессубјектноста на синтаксички план"...а истовремено и "општоста, неопределеноста на занемарениот агенс... сведувајќи го...на: човек" (Бл. Корубин, 1990). Ова, природно, доведува до ограничување на изборот на глаголите што можат да се јават во вакви реченици. Како што забележува Бл. Корубин, не се можни конструкциите: *се насира; се изгрева; се исшече; се 'рѓоса* и сл. Во рамките на глаголите што означуваат дејства што може да ги врши човекот, безлични форми со *се* прават почесто несвршените глаголи, а од нив - непреодните или оние што се употребени како непреодни, а не се образуваат од оние глаголи што го имаат елементот *се* во својата лексичка форма (*се бори, се надева* и сл.), па така, не се прифатливи речениците: *Да се живее*

*значи да се бори; Да се живее значи да се надева,* туку: *Да живееш значи да се бориш; Да живееш значи да се надеваш* (Бл. Корубин, 1990).

Наведуваме неколку примери на безлични реченици со неизразен вршител на дејството: *Во Франција се шѿрајкува; За ѿоа не се зборува јавно; Овде ќе се умира* итн.

г. Реченици во кои станува збор за психофизиолошки појави на нашиот организам, независни од волјата: *Му се ӣие; Не ми се шеѿа* и сл. Како што може да се забележи и како што одбележавме погоре, носителот на појавата или на состојбата е сигнализиран со кратка дативна личнозаменска форма.

д. Различни физиолошки и психички состојби чии носители се сигнализирани со личнозаменски форми за директен (акузативен) или за индиректен (дативен) објект, можат да се изразат безлично и без присуство на заменската форма *се*. Зб. Голомб (1965) ги изделува примерите: *ме ѿресе; ме мрзи* - од една страна, и: *му дрска, му ѿекнува* - од друга, нагласувајќи дека станува збор за безлични глаголи.

Кон овие, можат да се приклучат примерите со кратки личнозаменски форми за дативен објект употребени со безлични глаголи: *Ми сѿуди.* Овде станува збор за факултативна употреба на личнозаменските форми.

ѓ. Означувајќи појави, процеси и состојби чии предизвикувачи или двигатели во моментот не се на предел план, некои примарно лични глаголи се јавуваат употребени безлично. Г. Гуржанов (1988) ги наведува, меѓу другите, следниве примери: *Од секаде дува; ...кај нив не свеѿи; ...одеднаш забучи заӣлушливо и силно; ...во далечинаѿа забрче; Мириса на восок; Во срединаѿа на овој ѿемен железнички ходник ...дојде до ѿраӣедијаѿа* итн.

Б е л е ш к а: Овде ќе спомeнеме дека меѓу примерите од типот: *Од секаде дувало* (безлична реченица) и *Дувал веѿер*, се јавуваат еден вид преодни примери од типот: *Дувало веѿер* (безлична глаголска форма со подмет). На ова се надоврзува примерот: *Се носело ли волнени чораӣи во леѿо?!* (безлична глаголска форма и подмет), место: *Се носеле ли волнени чораӣи во леѿо?!* (пасивна реченица со подмет и личноглаголска форма што се согласува со него) (Бл. Корубин, 1990). Од друга страна, пак, глаголот *врне*, кој е примарно безличен: *врне = ӣаӣа дожд,* се употребува и како личен: *Врне дожд*, но се среќаваат и примери од типот: *Врнело дожд.*

е. **Егзистенцијални реченици** со глаголот *има,* со кои се потврдува или се одрекува постоењето на нешто или на некого без индивидуализирање или поточно определување (Зб. Голомб, 1965), на пример: *Има добри луѓе; Немало правда.*

Сепак, се покажува дека и со безличното *има* може да се врши индивидуализација, претставување на лица или на предмети. Таков е случајот со примерот: *Имало еден цар,* наведен од Зб. Голомб (1965). Овој пример претставува илустрација на формулата за воведување на јунаците на народните приказни во дејството. Меѓутоа, се чини дека е формулата со *има* послабо застапена од онаа со *сум: Си бил еден цар.*

Што се однесува, пак, на определеноста, одречното *нема,* со значење *не постои,* но и *недостига,* т.е. *не постои во моментов (Нема млеко!),* може да се јави и со определен директен објект, на пример: *Марко беше таму, а Мира ја немаше.* Во вакви случаи со *нема* можат да се јават и кратките дативни личнозаменски форми за покажување припадност: *Ми ги нема парите.*

**201.** Речениците од втората група - **безлични реченици со глаголско-именски прирок** - главно означуваат временски околности или психички и физиолошки состојби на живи суштества. Нивната самостојна употреба, односно употребата во статус на самостојни реченици е ограничена со нивната поширока употреба во рамките на сложени реченици (пред сè декларативни), или пак во реченици со подмет во вид на *да*-конструкција. Примери: *Тешко ми е што се разделивме* (декларативна зависносложена реченица со *што* како сврзувачко средство); *Тешко е да се живее праведно* (реченица со едно предикативно јадро и со подмет во вид на безлична *да*-конструкција, еквивалент на инфинитивот во оние јазици што го поседуваат). И во едниот и во другиот пример може да се употреби заменката *тоа*, која можеме и самостојно да ја употребиме како подмет: *Тоа е тешко*, но тогаш, се разбира, нема да зборуваме за безлична реченица.

Безличните реченици со глаголско-именски прирок се јавуваат во следните разновидности (Ж. Цветковски, 1988):

**А**. со **заменка** како именски дел на прирокот: *Што ти е? - Ништо не ми е!; Тоа ти е!*

**Б**. со **именка** како именски дел на прирокот:

1. примери во кои се јавува само глаголот-копула и именката:

а. изнесување субјективна оцена, став: *Гревота е; Адет е.*

б. определување временски околности: *Беше есен; Недела е.*

в. изразување однос кон реалноста на соопштеното: *Вистина е; Лага е.*

2. примери во кои се јавува и кратка дативна личнозаменска форма: *Страв му е.*

Б е л е ш к а: Примерите од типот на наведените под 1.а., 1.б. и 2., почесто отколку самостојно, се јавуваат како глаголско-именски прирок на најапстрактниот, најопштиот подмет *тоа*, кој може да биде или да не биде изразен, а на негово место може да се јави зависна дел-реченица или *да*-конструкција: *Гревота е да се мачи ослабиот; Вистина е дека лажете; Страв ми е да излезам.*

**В.** со **(глаголска) придавка** како именски дел на прирокот:

а. со глаголски придавки од глаголи што означуваат дејства на зборување: *Кажано е еднаш.*

б. определување временски и други околности: *Сега е разденето; Било затоплено.*

в. изнесување внатрешна состојба на човекот - како резултат на некое дејство: *Дојдено ми е до нос; Догорено му е до ноктите.*

г. изразување став за судбинска предопределеност: *Така му било пишано.*

Б е л е ш к а: Наводите од горната белешка важат и за примерите наведени под а., в. и г.

**Г.** со **прилог** како именски дел на прирокот:

Кај овие реченици покрај глаголот *сум* и *стане,* како копулативен може да се јави и глаголот *дојде,* на пример: *Му беше/стана/дојде неудобно.*

Овде среќаваме различни прилози:

- заменски, на пример: *Не било така.*

- прилошки употребени придавки надвор од категоријата род, на пример: *Супер е; Не е фер* и сл.

- прилозите на *-о: Студено е; Облачно е; Беше стрмно; Добро е.*

Кратката дативна личнозаменска форма како задолжителна се јавува со прилозите *мило* и *драго (Мило ми е!),* а како факултативна го сигнализира лицето како носител на определена состојба: *Добро му е; Им беше студено* итн.

**202.** Во рамките на двете групи безлични реченици, прирокот може да биде прост (како во сите наведени примери) и сложен (в. т. 217., 218.) - со модални (*Сега може да врне!; Не смее да врне!; Мораше ли да врне?!)* и со фазни глаголи (*Почна да врне*). Меѓу модалните глаголи одделно место зазема, од оваа гледна точка, глаголот *треба*, кој е безличен (*Треба да врне*).

## Дијатеза. Емпатија.
## Активни и пасивни реченици.

**203.** Наспрема безличните реченици стојат оние што содржат подмет (кој и не мора да се појави, но информацијата за него ја дава личноглаголската форма). Меѓутоа, подметите можат да се разликуваат, меѓу другото, и во таа смисла што некои го именуваат вршителот на дејството, а други - неговиот поднесувач или трпител. Ова разликување може да се разгледува во рамките на една поширока појава наречена **дијатеза.** Дијатезата е збир од формални - синтаксички и морфолошки - средства што служат за сигнализирање на разликите во рангот на учесниците во глаголското дејство; на пример, кај повеќевалентните преодни глаголи, во активни реченици, највисок ранг има вршителот, потоа поднесувачот и на крајот - адресатот на дејството. Дијатезата го има предвид карактерот или типот на глаголот (глаголскиот род): дали се работи за преоден или за непреоден, или пак за повратен глагол и сл. Разликата меѓу активната и пасивната дијатеза се состои во тоа што во активната реченица вршителот на дејството, имајќи највисок ранг, се јавува како подмет (***Марко** го наклевети Никола*), а дејството преминува на директниот објект, кој го именува трпителот, поднесувачот на дејството (***Никола***). Во пасивната реченица не се тргнува од вршителот на дејството туку од неговиот поднесувач: ***Никола** е наклеветен од (страна на) Марко.* Како што се гледа, поднесувачот на дејството, кој во активната реченица се јавува во функција на директен објект, во пасивната станува подмет, останувајќи трпител / поднесувач. Во пасивната реченица се среќаваме со промена на начинот на гледање на учесниците во дејството: се тргнува од позицијата на трпителот. Ова застанување на страната на некој од учесниците на дејството, изразено со јазични средства, се нарекува **емпатија** (М. Ивиќ, 1987; С. Хам, 1990). Емпатијата се дефинира како идентификување на говорителот со учесник или со објект на дејството за кое станува збор - и пасивизацијата (како идентификување со трпителот, но не и со вршителот на дејството) се смета за една нејзина пројава.

**204.** Како што видовме погоре на конкретен пример, подметот во пасивната реченица е трпител на дејството (patiens) и во активна реченица би се појавил како директен објект; вршителот на дејството (агенсот), пак, кој во активната реченица се јавува како

подмет, во пасивната станува предлошки објект, или пак се воведува со изразот: *од страна на.*

Во врска со прирокот во пасивните реченици имаме две можности:

а. употреба на глаголот *сум* и глаголска придавка од преоден глагол, но со пасивно значење: ***Вработени се** 55 работници; Ова контролно место **е лоцирано** на границата.*

б. употреба на глаголот во лична форма, при што тој се согласува со подметот (трпителот на дејството). Личноглаголската форма, меѓутоа, не се јавува самостојно туку со заменската форма *се*, на пример: ***Се продава** деловен простор; Во јавноста со внимание **се очекуваат** извештаите од ООН.*

**205.** Пасивот привлекувал и привлекува оправдано внимание меѓу специјалистите по различни јазици. Се утврдило, меѓу другото, дека не е доволно да се каже дека пасивен прирок може да се направи од преоден глагол што бара директен објект (без предлог), бидејќи и меѓу тие глаголи има ограничувања, на пример кај глаголите што означуваат поседување (*имам)* (сп. за хрватскиот јазик С. Хам, 1990 и за бугарскиот јазик П. Баракова, 1981), па се доаѓа до заклучокот дека станува збор не за чисто граматичка туку за лексичко-граматичка категорија. Тоа значи дека првиот чекор кон поопстојно испитување на пасивот во македонскиот јазик треба да биде преземен кон утврдување на ограничувањата за пасивна употреба на некои преодни глаголи. Овде ќе ги споменеме глаголите од типот: *вечера, јаде, руча,* кои не можат да се јават во пасивни реченици со прирок од типот на наведените под а. во т. 204, затоа што нивните глаголски придавки имаат активно значење: *Јас сум вечеран / јаден / ручан.* Дека нашиот јазик не се ограничува само на овие случаи сведочи примерот: *Положен сум, нели? (= Сум го положил испитот, нели?*).

**206.** Прашање што заслужува одделно внимание е односот меѓу двата типа пасивен прирок: кој од нив се употребува пошироко? При споредба со состојбите во јазикот на некои наши автори од 19. век (М. Цепенков, Гр. Прличев) можеме да кажеме дека е денес необична една пасивна конструкција што ја употребувале тие (на пример: *Тога се рече од Григор Прличев следното слово...).* Се чини дека е денес почеста (зашто е можеби поизразна) пасивната конструкција со глаголот *сум* и глаголска придавка со пасивно значење.

И едниот и другиот вид пасивен прирок, меѓутоа, имаат свои карактеристики и нè поставуваат пред извесни проблеми.

**207.** Така, пасивните глаголски форми со *се* се среќаваат со безличните форми со *се*, како во примерот веќе цитиран кај безличните реченици: *Се носеле ли волнени чорапи во лето?!* (пасивна реченица), наспрема: *Се носело ли волнени чорапи во лето?!* (безлична глаголска форма - со подмет, која е, како што вели Бл. Корубин, 1990:339, некоректна од аспектот на литературнојазичната норма). Бл. Корубин (1990) ја наведува и можноста за двојно толкување на формите со *се* од некои глаголи, на пример:

- *Тој занемарен спорт одново* ***ќе се прероди.***

Глаголската форма *ќе се прероди* може да добие две интерпретации:

а. како пасивна глаголска форма ´одново ќе биде пореоден од луѓето´;

б. како форма од глаголот *пререди се* ( ´одново сам ќе се пророди´).

**208.** Пасивниот прирок со глаголот *сум* и со глаголска придавка со пасивно значење, пак, навлегува од една страна во сферата на именската предикација (в. глаголско-именски прирок), а од друга - во прашањето на резултативните конструкции од типот *сум дојден* во македонскиот јазик (Сн. Велковска, 1993).

**209.** Прашањето за лицата во кои можат да се јават пасивните прироци го поставува, за македонскиот јазик, Бл. Корубин (1990), кој, откако потврдува дека пасивот со *се* се јавува најчесто во трето лице еднина и множина, наведува неколку случаи на појава на овој пасив и со другите лица:

(1) *Јас се слушам овде* (=´Мене ме слушаат´); *Вие се слушате, шефе!* (= ´Вас Ве слушаме´ / ´Вас Ве слушаат´);

(2) *Се гледам ли? - Се гледаш!* (= ´Може ли некој да ме види?´ - ´Да, може кој било да те види!´);

(3) *Се молите да присуствувате на состанокот* (= ´Организаторот на состанокот Ве моли за присуство´ / ´Ние, организаторите на состанокот, Ве молиме за присуство´).

Горното, во голема мера, важи и за пасивните реченици со глаголски придавки: најчесто е третото лице (спореди ги примерите наведени во т. 211), но се јавуваат и другите: *Ние не сме информирани; Јас сум затворен и малтретиран неколку пати* и сл.

**210.** Поопстојни проучувања на пасивните реченици во македонскиот јазик ќе дадат посигурни заклучоци, но и сега можеме да кажеме дека се почести пасивните реченици во кои не се изразува вршителот на дејството (агенсот) и тоа затоа што е обопштен, или

пак затоа што не можеме или не сакаме да го конкретизираме (сп. за хрватскиот јазик С. Хам, 1990).

Во случаите, пак, кога се изразува агенсот, тој се јавува како предлошки објект со предлогот *од: Салата беше исполнета од деца.* Во вакви случаи може да се јави и предлогот *со: Салата беше исполнета со деца.*

Предлошкиот израз: *од страна на,* може да се третира како специјализирано средство за сигнализирање на агенсот, но не е обичен во сите видови јазичен израз (за разговорниот јазик, на пример), а Бл. Корубин (1990:340) го определува како резултат на следењето на примерот од српскохрватскиот (српскиот и хрватскиот) јазик.

Со оглед на креативните можности на јазикот и на одделните автори, можеме да претпоставиме дека агенсот може да биде сигнализиран на различни начини, а овде ќе дадеме еден пример за илустрација (но не и за прифаќање): *Текстот **на Стефановски** е напишан на англиски јазик.*

**211.** Во поглед на употребата и на статусот на пасивните реченици во современиот македонски јазик, ќе го наведеме искажувањето на Бл. Корубин (1990:340), кој наведува дека пасивните конструкции "во поизградените стилови...стануваат сè поретки, зашто свесно се одбегнуваат како некарактреристични за современиот македонски јазик и резултат во голема мера на книшко влијание (од бугарскиот, рускиот и др. јазици). На нивно место доаѓаат активните конструкции..."

Во јазикот на нашиот печат, па и воопшто во средствата за јавно општење, не е реткост појавата на пасивни реченици со двата типа прирок, а без изразен агенс. Наведуваме неколку типични примери: *Конкурсот **е отворен** 15 дена од објавувањето; Во развиените земји...**извршена** е интеграција на еланот ...со искуството; Оваа средба **е реализирана** според потпишаниот протокол; Договор **не е постигнат;** Човекот е непрекинато **распнат** меѓу доброто и злото; Раководителот **е разрешен** поради пропусти во работењето; Т.Ф. **е суспендиран;** М. Е. **е казнет** со четири натпревари неиграње; Преку оглас **бев примена** на работа; На седницата на Педагошкиот совет **беше отфрлено** барањето на активот на стручните професори; Ова **беше речено** на вчерашната седница; Населението **беше** веднаш **известено** за катастрофата; На присутните им **беа соопштени** резултатите од истрагата; За резултатите од конкурсот кандидатите **ќе бидат** писмено **известени** во рок од 8 дена; Некомплетните*

*документи* ***нема да бидат земени*** *за разгледување; М.М.* ***бил убиен*** *во вторникот навечер; Според властите, 29 лица* ***биле повредени;*** *Пелистер* ***се смета*** *за најорганизиран клуб; Пријавите и потребните документи* ***се доставуваат*** *до конкурсната комисија; Филмот* ***ќе се прикажува*** *секој ден до 22 август; Наддавањето* ***ќе се одржи*** *во просториите на АД "Хераклеа"; Молбите* ***да се поднесуваат*** *во рок од 15 дена; Здравството* ***не може*** *целосно* ***да се приватизира;*** *Информации* ***можат да се добијат*** *во секретаријатот на Факултетот; Нашите производи* ***можат да се најдат*** *во сите продавници* итн.

Одделно ќе го споменеме примерот: *Републиката во рамките на ООН ќе сеословува "бивша југословенска република Македонија"*. Овој пример ја потврдува забелешката на Зб. Голомб (1965:99) дека "како последица на исчезнувањето на именската деклинација во македонскиот јазик се појавиле конструкции што му одговараат на класичниот ˊдвоен акузативˊ; на пример по глаголите од типот: *вика, именува, прави* итн., кај кои вториот објект има јасна предикативна содржина, на пример: *Сите го викаат детето корзација...*"

Примерот што го наведовме покажува што може да се случи со "двојниот акузатив" при претворање на активна во пасивна реченица. Сепак, со оглед на употребата на глаголот *ословува,* ќе беше подобро да се употреби или предлогот *со,* или пак вторичниот предлог *како.*

Погоре кажавме дека, по правило, во пасивните реченици што се јавуваат во нашиот печат не се наведува вршителот на дејството (агенсот). Тоа не значи дека нема и примери со изразен агенс, само што се поретки. Еве еден: *Карпов и Тиман беа елиминирани од Шорт.* Релативно поголем е бројот на примерите во кои агенсот се сигнализира на некој друг начин, на пример: *Денес ќе се одржи концерт на инструментална музика со Танцовиот оркестар на МРТ; Вчера се одржа разговор меѓу писатели од Република Македонија и Република Грција; Денес во Скопје се одржа седница на Советот на Театарските игри "Војдан Чернодрински".*

Со ова го завршуваме прегледот на некои карактеристики на пасивната рченица цо македонскиот јазик...А активните реченици? Всушност, најголемиот дел од она што ќе се каже понатаму во врска со граматичката структура на реченицата има своја основа токму во активните реченици.

## Главните реченични членови: подметот и прирокот

**212.** Како основна, најмала предикативна единица, реченицата е составена од членови распоредени околу една личноглаголска форма, членови меѓу кои има хиерархиски однос (в. т. 197.). Од сите реченични членови се изделува еден што е носител на предикативните категории - **прирокот (предикатот)**, а наспрема него стојат членовите што не се носители на предикативните категории и меѓу нив најважен е **подметот (субјектот).** Велиме: *најважен* затоа што секогаш кога ќе употребиме личноглаголска форма (освен во случаите на немотивирана употреба во безличните реченици, в.т. 198.), таа со себе носи и бара определување на лицето, предметот и сл., на кои им се припишува дејството за кое станува збор. Подметот припаѓа кон валентната шема на глаголите, т.е. кон синтаксичката шема на реченицата (освен на безличните глаголи), а најважен е и затоа што ја диктира формата на прирокот. Граматичката дефиниција на подметот се базира на неговата позиција спрема остатокот на реченицата, а особено - спрема прирокот. Подметот се одликува со непосредна врска со прирокот, иако има своја автономност. Подметот е реченичен член со кој се согласува личноглаголската форма - прирокот - во род, број и лице.

### Подмет

**213.** Подметот може да именува или да посочува:

- вршител на дејството (обично кај преодни глаголи - во активни реченици): ***Марко*** *напиша писмо;* ***Тој*** *го пофали детето.*

- предизвикувач на дејството: ***Ветерот*** *ги кршеше гранките.*

- поднесувач/трпител на дејството (во пасивни реченици): ***Тие*** *беа испратени под стража.*

- носител на психички процес или состојба: ***Марко*** *почувствува страв.*

- носител на особеност (со глаголите: *има, сум* и др.): ***Пејачот*** *има силен глас;* ***Куќата*** *е голема.*

- место на вршење на дејството: ***Главата*** *ми бучи.*

- средство за вршење на дејството во реченици во кои не е изразен вршителот на дејството како подмет, а не се пасивни: ***Каменот*** *го скрши стаклото.*

- итн.

Врз основа на категоријата зависност, разликуваме неколку видови именски групи, а на прво место - независната именска група. Тоа е подметот. Определувајќи го подметот како (независна) именска група, всушност определуваме какви видови зборови можат да се јават во ваква функција - зборови (зборoформи), но и конструкции што имаат именски карактер или именски функции во реченицата: именки, заменки, (супстантивизирани) придавки, броеви, како и безличната *да*-конструкција како степен меѓу глаголска лична форма и (од)глаголска именка: *Лесно е* ***да се умре*** *- тешко е* ***да се живее*** *чесно.*

Освен тоа, релативна дел-реченица може да се јави во функција на подмет, заменувајќи именка или супстантивизирана придавка: ***Кој не работи,*** *не треба да јаде =* ***неработникот*** (а не тој што е невработен, т.е. без работа).

Б е л е ш к а: Различни видови зборови, изрази и конструкции можат да бидат употребени и како имиња на самите себеси, тогаш кога се зборува за нив, т.е. кога се метајазично употребени, на пример: ***Чита*** *и* ***пишува*** *се глаголи од а-група.* Обично се вели дека во ваква употреба, зборовите, изразите и конструкциите (па и дел-речениците) се употребуваат во функција на подмет. Меѓутоа, нема пречки тие да се јават во која било синтаксичка функција карактеристична за именката. Ова ќе го илустрираме тргнувајќи од познатиот пример на Бл. Конески (1966): ***Секое оф*** *не е од мака,* каде што е извикот употребен во функција на подмет. Можеме да кажеме и: *Не слушај* ***го секое оф*** (директен објект); *Не верувај* ***му на секое оф*** (индиректен објект); *Не можам да се занимавам* ***со секое оф*** (предлошки објект) итн.

Поради изразноста на личните глаголски форми во нашиот јазик, личните заменки, а особено личните заменки за прво и второ лице еднина и множина најчесто не се јавуваат со нив, со што се одбегнува повторување на информацијата за лицето. Ова, се разбира, не ја исклучува појавата на личните заменки во реченицата, особено во случаите споменати во т. 70.

## Видови прирок

**214.** Прирокот (предикатот) е основен член во реченицата - нејзин конститутивен член и најважен елемент за разликување на реченицата во рамките на синтаксичките единици. Со подметот воспоставува согласувачка врска. За прирокот е карактеристично тоа што тој му прирекува на подметот некој признак (кој може да биде: дејство, состојба или особеност) и го поставува во времето и во просторот.

Има повеќе видови класификации на прирокот, а ние овде се задржуваме на таа што се потпира на присуството или отсуството на именски дел во структурата на прирокот. Според овој критериум се разликува: **глаголски** и **глаголско-именски прирок.**

**215. Глаголскиот прирок** е основен тип прирок - содржи глагол во лична форма, односно автономна личноглаголска форма и може да биде: **прост** и **сложен.**

**216. Простиот глаголски прирок**, од своја страна, може да биде претставен со проста и со сложена глаголска форма (глаголско време или начин), на пример:

а. *Детето* ***спие*** (прост глаголски прирок претставен со проста глаголска форма);

б. *Детето* ***беше заспало*** (прост глаголски прирок претставен со сложена глаголска форма - предминато време).

**217. Сложениот глаголски прирок** се состои од два глагола од кои едниот се јавува во *да*-конструкција во македонскиот јазик, за разлика од јазиците што поседуваат инфинитив. *Да*-конструкцијата се воведува со: фазни и модални глаголи, како и со уште една група глаголи претставени со глаголот *успее.*

**218.** Со терминот **фазни глаголи** се означуваат глаголи што се поврзани со фази, етапи од дејствата. Во рамките на оваа група глаголи се разликуваат најмалку две подгрупи: во првата можеме да ги вклучиме глаголите што именуваат целосно едно дејство, кое може да биде и етапа од друго дејство, на пример: *заоди; дојде* и сл. (овде играат важна улога глаголските префикси); во втората подгрупа ги вклучуваме глаголите што се ограничени само на именување на фазата од дејството (почеток или крај, на пример), како: *почне, престане* и сл. Во врска со сложениот глаголски прирок овде нè интересираат фазните глаголи од втората подгрупа.

Според фазите што ги означуваат, овие глаголи се делат на три групи (Г. Георгиевски, 1985):

- глаголи што ја означуваат почетната фаза од дејството: *почне/почнува; започне/започнува; фати/фаќа; зафати/зафаќа;земе/зема* и др. Со вакво значење - особено во народниот и во разговорниот јазик - се јавуваат поретко и: *викне (викна да реди); легне (легнал да го бие; легнал да копа); прсне (прсна да бега); седне (седна да работи); тргне (тргна да бара); трешти (трештил да бега)* итн.

- глаголите што означуваат трајна фаза од дејството: *продолжи/продолжува*, како и "негативните": *не престане/не престанува; не запре/не запира* (во едно од своите значења) и сл.

-глаголите што ја означуваат завршната фаза од дејството: *престане/престанува; запре/запира* (во едно од своите значења) и сл.

Освен фазните глаголи, во рамките на сложениот глаголски прирок за воведување на *да*-конструкцијата се употребуваат и **модалните глаголи**, како: *може; мора; смее; сака* и одделно: *треба.*

Во **третата група** глаголи што воведуваат *да*-конструкција правејќи сложен глаголски прирок спаѓаат: *настојува, се обидува, се труди, успее/успева* и сл.

**219.** Воведувачките глаголи (фазни, модални и др.) - освен глаголот *треба* - покажуваат: лице, број и време, а глаголот во *да*-конструкција - лице и број, а се јавува секогаш во форма за сегашно време (в. т. точка 179), на пример: *продолжи/ ќе продолжи/ продолжил/ ќе продолжеше/ би продолжил ---- да оди; смеете/ смеевте / не сте смееле / не би смееле ---- да дојдете.*

Бидејќи е безличен, глаголот *треба* во рамките на сложениот глаголски прирок покажува само време, а глаголот во *да*-конструкција - лице и број, на пример: *треба / требаше / требало / би требало --- да дојдеш /да одиме/да седнете...*

Безличниот модален глагол *треба* треба да се разликува од личниот глагол *треба,* со значење ′има потреба′. Носителот на потребата е кај овој глагол сигнализиран со личнозаменска форма за индиректен (дативен) објект: *Тој ни треба; Вие им требате на вашите деца.*

Меѓу воведувачките глаголи (фазни, модални и др.), можни се и комбинации, на пример: *Можете да почнете да работите од утре; Тој мора да настојува да се зближи со другите* и сл. Сепак, има извесна опасност од натрупување на *да*-конструкции, па во такви

случаи се оди кон номинализација: *Можете да почнете со работа од утре.*

**220.** На преминот меѓу глаголскиот и глаголско-именскиот прирок може да се разгледа т.н. **декомпониран, перифрастичен** или **аналитички прирок**, составен од глагол што именува дејство во поширока смисла (*прави; врши; води* и сл.) и именка во функција на директен објект, со која се прецизира карактерот на дејството: *прави напори; врши операција; води разговори* **и** сл. Повеќето од овие прироци можат да се заменат со соодветен глагол (на пример: *оперира; разговара* и сл.), но тие сепак си го задржуваат местото, особено во јазикот на средствата за јавно информирање, вклопувајќи се во неговиот номинален (именски / именувачки) карактер. Меѓу причините за опстојувањето на овој вид прирок може да се спомене и фактот дека именката може да добие определба што не може секогаш да се јави со соодветниот глагол, на пример: *врши тешка операција - *тешко оперира; води компликувани и бескрајни преговори - *компликувано и бескрајно преговара* итн.

**221. Глаголско-именскиот прирок** се состои од два елемента: **глагол-копула** (или: **глагол-врска)** и **именски дел.** Глаголот-копула претставува семантички испразнет глагол, носител на предикативните и на согласувачките категории. Во улога на глагол-копула во македонскиот јазик најчесто се јавува глаголот *сум* (в. т. 82.)

Покрај *сум* (и *биде/бидува),* како копулативни се употребуваат и следниве глаголи (Ж. Цветковски, 1988): *стане/станува (Тој стана поразговорлив; Новото станува старо); остане/останува (Ќе остане сирак и сиромав; Машината останува чудотворна); се прави/се направи (Се праваш удрени; Се направи глув и слеп); излезе; испадне; се покаже (Ти излезе појунак); (се) смета; се мисли/се замислува (Ме сметаат бедна; Вие се замислуваше бог); се погоди; се згоди (Двете се погодиле инаетчии)* итн.

**222.** Како и глаголскиот прирок, глаголско-именскиот може да биде **прост**, составен само од глаголот-копула и **сложен**, со фазен, со модален глагол или со глаголите претставени со *успее* - и со глаголот-копула во *да*-конструкција (Ж. Цветковски, 1988), на пример: *Вечерва сакам да бидам тивок и умен; Мораме да бидеме поцврсти; Не смееш да бидеш толку суров; Почнавме да стануваме и судии; Полицијата продолжи да биде нерасположена за подробни информации; Затоа престана да биде спортски репортер; Се трудеше да биде весел; Ќе настојуваме да бидеме победници.*

**223. Именскиот дел** на глаголско-именскиот прирок прави целина со глаголот-копула, но претставува суштински содржински дел на тој прирок, зашто го носи значењето. Се однесува на подметот, на кој (со посредство на глаголот-копула) му прирекува особености, карактеристики.

Именскиот дел на глаголско-именскиот прирок претставува предикативна именска група, која се одликува со (З. Тополињска, 1972):

- необележеност од гледна точка на категоријата определеност;
- необележеност по зависност;
- согласување со независната ИГ, односно со подметот.

Во врска со сите три наведени карактеристики има исклучоци.

**224.** Општо земено, изборот на именскиот дел на глаголско-именскиот прирок е условен од изборот на подметот. Така, тој (именскиот дел) може да биде претставен со: придавки, именки, заменки, броеви и прилози (Ж. Цветковски, 1988).

**225. а.** За **придавката**, функцијата на именски дел на глаголско-именски прирок претставува една од двете главни служби во реченицата (покрај атрибутивната). Глаголско-именскиот прирок со придавка е најтипичен затоа што токму со придавката најчесто се врши согласување по род и број со подметот и затоа што со оваа зборовна класа се именуваат карактеристики на предмети, лица итн., а тоа е основна задача на глаголско-именскиот прирок.

Како именски дел на глаголско-именски прирок, меѓу придавките, најчесто се јавуваат **качествените придавки** и тоа: оние што именуваат признаци од гледна точка на различни видови квантификација (*Неговиот пат е* ***широк****; Господ е* ***голем****);* физички својства (*Луѓето беа* ***неми***); здравствена состојба (*Човекот беше* ***болен***); бои (*Брадата му е* ***сива***); интелектуални својства (*Вие сте* ***малоумен***); емоционални состојби (*Секогаш бил* ***весел***); естетска оцена (*Градот е* ***прекрасен***); оцена на карактер (*Сите луѓе се* ***лоши***); морална оцена (*Тоа е* ***нечесно***); оцена за интензитетот на признакот (*Аплаузот беше* ***сосема млак***); споредбена оцена (*Двата одговора се* ***сосем идентични***) итн. итн.

Од **заменските придавки**, особено често се јавуваат тие што укажуваат на квалитет (*Сите сме си* ***такви****;* ***Каков*** *е планот?*), а потоа присвојните заменски придавки (*Сè е* ***наше****!*).

**Редните бројни придавки** се исто така типични за именската предикација (*Ние сме* ***први***).

**Релативните придавки** ретко се среќаваат во рамките на глаголско-именскиот прирок (*Сите клупи беа **метални***), освен во случаите кога се метафорично употребени (*Нејзиното срце е **мраморно***).

**226.** Конструкциите со *сум* и со **глаголска придавка** го привлекле досега вниманието на повеќе наши и странски специјалисти затоа што во неа се вкрстуваат повеќе категории на глаголот: видот, преодноста, залогот, резултативноста и сл.(Сн. Велковска, 1993). Се поставува прашањето: дали треба овие конструкции да се разгледуваат на морфолошко ниво - и тогаш глаголот *сум* ќе се третира како помошен (*Дојден сум = дојдов на муабет; Вчера беше одржан = се одржа состанок*), или пак на синтаксичко, и тогаш можеме да зборуваме за еден вид глаголско-именски прирок со глаголот *сум* како копула (*Бев наврнат, бев зарипнат, бев прекипнат*).

**227.** Со оглед на морфолошките карактеристики на придавките, во придавскиот глаголско-именски прирок се среќаваат споредбени форми и тоа со или без директно споредување кај компаративот (*Јас сум **полоша од тебе**; Вие сте **постари***), а кај највисокиот степен се јавуваат повеќе морфолошки и описни средства (*Ова момче е **најарно**; Сите хотели таму се **суперлуксузни***).

**228.** Придавките во рамките на глаголско-именскиот прирок се јавуваат и со определби, и тоа:

- прилози: *Проблемот е **особено** сложен.*
- зависни именски групи: *Масата беше покриена **со снежнобел чаршаф**; Тој беше постар **од својата сестра**.*
- зависна дел-реченица: *Тој е сигурен **дека нема да оди со нив**.*

**229. б.** Во врска со **именката** како именски дел на глаголско-именски прирок, треба да се каже дека со оглед на особеноста на овој вид прирок - на подметот да му се припишува признак, најчесто се среќаваат во ваква служба именките што се однесуваат на квалитет (*Јас сум **оптимист**; Бакалот бил **арамија***). Овде доаѓаат до израз различни видови преносна употреба на именките за карактеризирање по пат на споредба (***Ламја** е тој; Наум станал **камен**; Тие се **коска и кожа***).

Покрај горните, во именскиот дел на глаголско-именски прирок се јавуваат и именки-апелативи, и тоа такви што означуваат професија (*Јас сум **етнолог***); општествена положба (*Таму сум **емигрант***); припадност (*Тие се **либерали***); роднински однос, фамилијарен статус (*Јас сум му **кум***); лични имиња, прекари, како и

етници (*Зар шашко ши е* ***Англичанец?***); (од)глаголски именки (*Секое бегање е* ***доаѓање***).

Како центар на предикативна ИГ, именката може да се јави и со определби :

- придавки, кои, од своја страна, можат да се јават со прилози: *Тој е* ***многу добар*** *ученик.*
- зависна именска група: *Таа е студентка* ***по географија.***
- зависна дел-реченица: *Тој е човек* ***што си ги исполнува обврските.***

**230. в.** Скоро сите **заменки** (освен прашалните) се јавуваат во служба на именски дел на глаголско-именски прирок во случаи кога е подметот претставен со заменка и тоа најчесто со заменката *шоа* (и: *ова, она*), на пример: *Тоа сме* ***ти и јас.*** Прашалните заменки се јавуваат во функција на именски дел на глаголско-именски прирок и тоа секогаш во иницијална (почетна) позиција (која е, инаку, резервирана за подметот при неутрален збороред), на пример: ***Кој*** *е овој?;* ***Кој*** *сте Вие?;* ***Што*** *е шоа?*

**231. г. Броевите** во рамките на именскиот дел на глаголско-именскиот прирок се јавуваат најчесто како определби на центар-именка: *Тие биле* ***трите наречници.***

**232. д.** И покрај извесни дилеми, се покажува дека ни **прилозите** не можат да се исклучат од функцијата на именски дел на глаголско-именски прирок. Примери: *Оши ши е* ***онака*** *дешено?;* ***Убаво*** *сме сиише* и др. (спореди и т. 56).

**233.** Со свои карактеристики, се изделуваат две групи реченици со глаголско-именски прирок:

1. речениците што започнуваат со: *Тоа е/се...* (при неутрален збороред). Функцијата на овие реченици се состои пред сè во претставување на предметите, лицата и сл. Кај овие реченици нема ограничувања во поглед на согласувањето: ***Тоа*** *е јасно;* ***Тоа*** *беше љубов;* ***Тоа*** *се мои книги;* ***Тоа*** *сте Вие* и сл.

2. Одделно внимание заслужуваат примерите во кои една иста лексема (најчесто именка) се јавува и како подмет и како именски дел на прирокот. Во македонскиот јазик во овој случај се можни две разновидности (Ж. Цветковски, 1988):

А. со членуван подмет и неопределен именски дел, а со факултативна употреба на личноповратната заменска форма *си: Човеког (си) е човек.*

Б. со неопределен подмет и именски дел и со задолжителна употреба на личноповратната заменска форма *си: Машина си е машина.*

Станува збор за општи вистини произлезени од човековото искуство, а нивното толкување може да биде двојно, тргнувајќи од конкретната ситуација, на пример: *Рака си е рака,* или: *Ракаша е рака*, може да значи: а. ограничување во поглед на изведбата/изработката наспрема некоја машина, и б. поголемо совршенство во изведбата/изработката.

**234.** Да се вратиме на трите наведени карактеристики на именскиот дел на глаголско-именскиот прирок, односно на предикативната ИГ (в. т. 223):

- Во врска со согласувањето меѓу предикативната и независната ИГ (подметот), јасно е дека тоа не може секогаш да се спроведе, особено во случаите со именка како центар на предикативната ИГ, на пример: *Муваша е инсекш.*

- Во врска со необележеноста по определеност треба да се каже дека:

а. Предикативната ИГ може да се јави без член или друг показател по определеност и тогаш имаме т.н. **аскриптивни (припишувачки) реченици**, односно случај на т.н. **релација на вистинска предикација**: *Тој е свешец; Скойје е образовен ценшар на нашаша држава* (в. т. 155.).

б. Предикативната ИГ, меѓутоа, може да се јави и со член или друг показател по определеност, а може да биде конституирана и од лично и географско име. Во вакви случаи глаголот *сум* функционира како т.н. **екватична копула**, односно оператор за сигнализирање идентичност (во логиката и во математиката), па овие реченици можеме да ги наречеме **екватвни**, односно во овие случаи имаме **релација на идентификација:** *Тој е свешецош во нашаша фамилија; Ти си Марко; Гевѓелија е најјужниош ѓрад во нашаша држава* (в. т. 155).

в. Во врска со примерите од типот: *Марко е еден мој другар,* можеме да зборуваме за **релација на делумна идентификација** (в.т. 155.).

Во врска со необележеноста по зависност, односно отсуството на предлози со предикативната ИГ, ќе кажеме дека е тоа најчест случај, но има и случаи со зависни ИГ во функција на предикативни ИГ - овде станува збор за фразеолошки изрази: *Тој беше без кайа (= ѓолоѓлав).* Овде го среќаваме и вторичниот предлог *како: Сшариште се како деца.*

**235.** Во поглед на **зборoредот** во речениците со глаголско-именски прирок, како неутрален се смета: подмет - копула - именски дел; другите се сметаат за обележени: *Црн е твојот ветар; Синџир ти беше на робја; И каменот прав ќе ти стане; Остана другата сама; Бидете здрави и живи вие...* Макар што има (ретки) примери со форми од глаголот *сум* во сегашно време - во почетна позиција (*Е задоволен; Си ли член?* и сл.), нормата ваквиот зборoред не го прифаќа поради неакцентираноста на повеќето од овие форми.

## Предикативната ИГ употребена без глаголот-копула

**236.** Предикативната ИГ се јавува често без глаголот-копула и тоа како **реченична предикативна определба** или како **предикативна определба на друга именска група.** Се работи за предикативни ИГ добиени од релација на вистинска предикација.

1. Како предикативна определба, предикативната ИГ е самостојна и се одделува со запирки од другите членови на реченицата.

Можеме да ги наведеме следните разновидности на предикативните определби:

- Како реченична определба, предикативната ИГ без глаголот-копула изразува особеност карактеристична за независната ИГ. Овде најчесто среќаваме придавки, вклучувајќи ги и глаголските, па имаме можност за спроведување конгруенција меѓу предикативната и независната ИГ: ***Осамен и оставен од сите,*** *тој набрзо се разболе.* Од другите предикативни определби, реченичната предикативна определба се одликува со позицијата - на почетокот на реченицата.

- Како определба на ИГ (која било во реченицата), предикативната ИГ без глаголот-копула се јавува најчесто и се согласува со ИГ на која се однесува: *Последните зборови,* ***изговорени со тивок глас,*** *ги примивме како закана; Ме пречека Мира,* ***моја другарка од детството.***

2. Наспрема горните разновидности, стои предикативната ИГ употребена без глаголот-копула, но интегрирана во ИГ на која се однесува, т.е. таква што не се одделува со запирка наспрема другите членови на реченицата. Овде разликуваме два типа:

- со придавка развиена со зависна ИГ: *Замина камион* ***натоварен со буриња;*** *Тоа се случи на концертот* ***одржан во старата црква.***

- предикативна определба претставена со именка: *Јазико̄ш-йосредник* *влијае на јазико̄ш-*_**йримач**_.

3. Меѓу неинтегрираните и интегрираните предикативни определби стојат две групи примери што одделни автори ги наведуваат како случаи на употреба на предикативната определба со глаголи, и тоа:

- со непреодни глаголи: *Таа лежи* ***болна****; Тој дојде* ***изморен****.*
- со преодни глаголи: *Ќе īо осшавев йилево* ***незаклано****.*

## **Согласување (конгруенција)** меѓу подметот и прирокот

**237. Согласувањето (конгруенцијата)** може најшироко да се дефинира како приспособување на најмалку два елемента еден кон друг врз основа на некоја категорија.

Согласувањето во македонскиот јазик се врши по **род, број** и **лице** и тоа на тој начин што се приспособуваат формите една на друга: ваквото согласување го нарекуваме **формално** (или: **согласување по форма**), или **граматичко,** а покрај него имаме и два други вида согласување: **согласување по смисла** (во чии рамки се води сметка само за значењето, но не и за формата) и **согласување по блискост** (во чии рамки се води сметка само за местото на елементите).

## Согласување по лице

**238.** По правило, нема проблеми во согласувањето по лице меѓу подметот и прирокот: прирокот се јавува во форма за она лице што одговара на лицето на подметот, т.е. на независната именска група.

Извесен проблем претставуваат случаите кога е подметот изразен со ИГ што именува множество во кое спаѓа и говорителот (првото лице), но неговото присуство не се сигнализира, на пример: ***Неколку сшуденши ошидовме*** *на консулшации.* Како што може да се забележи, овде не се врши граматичко (формално) согласување по лице затоа што е подметот изразен со именска група (*неколку сшуденши* - трето лице), а прирокот е во прво лице множина.

Всушност, дури со формата на глаголот (прирокот) ние добиваме информација за учеството на говорителот во наведеното дејство. Во вакви случаи може да се зборува за согласување по смисла, па се препорачува присуството на говорителот некако да се изрази: *Неколку сшуденши, **меѓу кои и јас,** ошидовме ...*, или: ***Ние,** неколку сшуденши, ошидовме...*

Кога имаме повеќе од една ИГ во функција на подмет и кога се тие во различни лица, важи општопознатото правило дека првото лице има предност над второто и третото, а второто - над третото. Без оглед на тоа дали се ИГ (употребени во функција на подмет) во еднински или во множински форми, прирокот се јавува во множина: *Бранко, ши и јас **ќе се срешнеме** во 11 часош; Бранко и ши **ќе се срешнеше** во 10 часош.*

## Согласување по род

**239.** Согласувањето по род доаѓа до израз во случаите кога глаголот во лична форма - прирокот - содржи *л*-форма, како и во случаите со глаголско-именски прирок, со предикативна ИГ претставена со придавка или со именка што означува лице (под услов кај таа именка граматичкиот и природниот род на лицето на кое се однесува - да се согласуваат, т.е. да не се во судир).

Специфичност во оваа фаза од развитокот на нашиот јазик се забележува во случаите кога се работи за лице од женски пол, а за него (со оглед на професијата, функцијата и сл.) нема или не е обична именка што ќе го одрази природниот род, односно што ќе биде од женски род. Станува збор за именките што означуваат професии, звања и титули необични за жените во минатото: *минисшер, прешседашел, декан* и сл. (в. т. 18.).

Ако се инсистира на задржување и на употреба на именките од машки род и за лица од женски пол, тогаш треба редовно да се употребува и личното име, со кое ќе се врши согласување по род. Меѓутоа, името не мора секогаш да дава еднозначна информација за полот (ова особено важи за некои туѓи лични имиња). Освен тоа, кога се зборува во еден текст за едно лице, се покажува како многу неудобно, ако не и невозможно, постојано да се повторува и општата именка (на пр. *декан*) и личното име. Кога ќе се употреби само именката, се јавуваат тешкотии при согласувањето, зашто ако се врши согласување по форма, нема да се одбележи природниот род:

*Деканоū* ***ūримил*** *една īруūа сшуденши.* Ако, пак, се сигнализира полот со формата на глаголот, се добива неграматичка реченица, или, најблаго речено, согласување по смисла: *Деканоū* ***ūримила*** *една īруūа сшуденши.* Проблемот може да се реши со употреба на именки од женски род во врска со лица од женски пол, со што ќе се одбегне судирот меѓу природниот и граматичниот род: *Деканкаша ūримила една īруūа сшуденши.*

## Согласување по број

**240.** Согласувањето по број се врши на тој начин што кога е подметот во еднина и прирокот е во еднина, а кога е подметот во множина, или пак кога имаме повеќе од една именска група и тие се во еднински форми - прирокот е во множина.

Ќе изнесеме неколку специфичности во поглед на согласувањето по број во нашиот јазик:

**241.** Во примерите со **множина на величество** (овде може да спаѓаат и црковните поглавари), **множина од скромност** или **авторска множина** (в. т. 70.), заменката (подмет) и прирокот се во множина, без оглед на тоа дали се работи за глаголски или за глаголско-именски прирок: *Вчера* ***ние имавме*** *можносш* ***да се заūознаеме*** *со ūрешседашелош на уūравниош одбор на оваа банка; Во овој ūрилоī* ***ние ќе īи изнесеме*** *вūечашоцише од нашаша ūосеша;* ***Ние сме ūринудени,*** *иако* ***не сакаме, да изнесеме*** *неколку забелешки.*

**242.** Во врска со употребата на формите за **второ лице множина за едно лице - од почит**, разликуваме:

а. Кога е прирокот глаголски, тој е во множина, како и личната заменка - подмет: *Вие дојдовше; Вие сше дошле.*

б. Кога е прирокот глаголско-именски, глаголот-копула е во форма за второ лице множина, а именскиот дел на прирокот - во еднинска форма, што претставува согласување по смисла: *Вие сше* ***совесен;*** *Вие сше* ***добар човек.***

**243.** Во врска со формите на збирната множина на *-је* се забележува тенденција за нивно третирање како еднински, односно сфаќање на оваа наставка како зборообразувачка, а не како наставка за множина (в. т. 27.). Поради тоа, многу често се среќаваат именски форми на *-је* со определби во еднинска форма, а кога се во функција на подмет - глаголот се јавува во еднинска

форма: *Жолтото класје се наведнало.* Меѓутоа, уште еднаш ќе повториме дека *-је* во нашиот јазик претставува наставка за (збирна) множина, па овие именски форми треба да добиваат определби во множински форми, а ако се во функција на подмет, прирокот треба да биде во множина: ***Жолтите класје се наведнале.***

**244.** Во практиката постои двојство во согласувањето во случаите кога имаме количествени определби претставени со именки што имаат парадигма по број, а даваат информација за количеството (и понекогаш за организираноста) на единиците што се именуваат со основната именка: *група ученици; чета војници; јато гуски* и сл. (в. т. 140.). Макар што има извесна основа за согласување со количествените определби (еден вид партитиви), се препорачува согласувањето да се извршува со основната именка: *Група австралиски научници ја **потврдија** веста.*

**245.** Колективните именки, т.е. оние што означуваат множество со својата еднинска форма (в. т. 28), кога се јавуваат како подмет во реченицата треба да добијат прирок во еднина - така ќе се постигне граматичко согласување или согласување по форма. Во практиката, меѓутоа, се среќаваат и примери со прирок во множинска форма, што е резултат на согласување по смисла, на пример: *На седницата **присуствуваа** безмалку **целото Политбиро**; **"Психо" покажаа** голем напредок.* Во согласност со правилата на согласувањето по форма, примерите треба да гласат: *На седницата **присуствуваше** скоро **целото Политбиро**; **(Групата) "Психо" покажа** голем напредок,* или: ***Членовите на групата "Психо" покажаа** голем напредок.*

**246.** Броевите функционираат како определби и сите освен *еден* се јавуваат со именки во множина, па извесна специфичност имаме во врска со броевите што завршуваат на *еден: сто и еден; илјада и еден* и сл. Во вакви случаи, во рамките на именската група имаме согласување по блискост (и од десната и од левата страна на бројот), а на нивото на реченицата - прирокот се јавува во множинска форма: *Во книгата **беа поместени сто и една приказна; Тие илјада и една ноќ поминаа** брзо* (в. т. 172).

**247.** Во случаите кога е една именка (во еднинска форма) употребена со две или со повеќе определби и кога е само првата од нив членувана, прирокот ќе биде во еднина: ***Нашата и ваша** екипа **постигна** успех.* Кога се двете определби членувани, прирокот се јавува во множина: ***Нашата и вашата** екипа **се пласираа** во финалето* (в. т. 172).

**248.** Во случаите кога имаме (најмалку) две именки во еднински форми - во функција на подмет - а со нив стои една определба, определбата е во еднинска форма, согласувајќи се по блискост со првата именка, а прирокот е во множина: ***Нашиот*** *хор и оркестар* *ги* ***освоија*** *првите места.*

**249.** Примерот наведен во претходната точка нè воведува во прашањето за согласувањето меѓу подметот и прирокот во примери во кои е подметот претставен со повеќе ИГ, секоја од нив во еднинска форма. Меѓу таквите именски групи можат да се воспостават следните видови врски:

А. **координациска врска:**

**250.** а. **составна** (со или без сврзникот *и*). По правило, кога е подметот пред прирокот, прирокот е во множина. Освен тоа, кога се работи за конкретни предмети или за лица, прирокот почесто се јавува во множина, отколку во случаите кога имаме апстрактни поими, но и со апстрактни поими може да се сретне множинска конгруенција. Примери: ***Книгата и тетратката лежеа*** *отворени на масата;* ***Мажот и жената разговараа*** *долго;* ***Увидот и реконструкцијата*** *на настанот* ***покажа*** *многу неправилности.*

**251.** б. **разделна врска** со *и-и:* овде се работи за нагласување на заедничкото вршење на дејството, т.е. се нагласува дека тоа што им се припишува на вршителите важи за секого од нив одделно; прирокот е во множина, на пример: ***И едната и другата страна беа*** *силно* ***противставени*** *во судирот.*

в. **разделна врска** со *ни-ни:* и покрај тоа што се работи за негирана варијанта на *и-и*, прирокот почесто се јавува во еднина: ***Не знаеше ни тој ни таа; Ни господ ни никој не се јави;*** *На неговите порти* ***не тропна ни стројник ни сват.*** Меѓутоа, кога е еден од вршителите на дејството првото или второто лице, прирокот се јавува во прво или второ лице множина: ***Ни јас ни тој не доаѓаме; Ни јас ни ти нема да одиме; Ни ти ни тој нема да зборувате..***

**252.** г. **алтернативна врска** со *или.*

1. *Или* може да воведува второ име на предметот, т.е. да биде употребено со значење на *односно.* Во таков случај, двете ИГ претставуваат различни имиња на еден ист предмет, па прирокот секогаш се јавува во еднинска форма: ***Шефот или (односно) раководителот треба да преземе мерки.***

2. *Или* почесто воведува алтернативен вршител на дејството - друг вршител, но поради природата на алтернативната врска, прирокот почесто се јавува во еднинска форма: *Во капиновите грмушки*

***шушкаше еребица или еж.*** Ова, меѓутоа, не исклучува и појави на множинско согласување, особено кога е еден од вршителите - првото или второто лице: ***Јас или ѿој ќе дојдеме.***

**253.** Б. **Субординациска врска**: со предлогот *со.*

Предлогот *со* укажува на заедничкото вршење на дејството, но факт е дека е именската група воведена со него - зависна, па според тоа не може да се третира како подмет. Сепак, во разговорниот јазик можат да се сретнат примери од типот: *Мира со децаѿа дојдоа.* Во стандардниот јазик ваквите примери можат да гласат или: *Мира и децаѿа дојдоа,* или: *Мира дојде со децаѿа.*

Кај примерите од типот: *Ние со Мира се доѓоворивме,* или: *Вие со Мира ќе оѿѿаѿуваѿе* и сл., има специфичност во таа смисла што *ние* и *вие* можеме двојно да ги интерпретираме: 1. под *ние, вие* - можеме да подразбираме множество од лица во кое не е вклучено именуваното (*Мира);* 2. под *ние, вие* можеме да подразбираме множества од лица во кои е вклучено и именуваното. Токму во врска со можноста за ваква интерпретација и ги разгледуваме овие примери: во формите *ние* и *вие*, во вакви случаи, веќе се содржи лицето воведено со предлогот *со* во реченицата, па всушност, како да велиме: *Јас и Мира со Мира,* односно: *Ти и Мира со Мира* и сл. Во овие примери се среќаваме со изделување/доточнување на идентитетот на еден од учесниците, кој е, како што видовме, веќе содржан во заменските форми. Во стандардниот јазик ваквите примери ќе гласат: *Мира и јас се доѓоворивме / Јас се доѓоворив со Мира; Ти и Мира ќе оѿѿаѿуваѿе / Ти ќе оѿѿаѿуваш со Мира.*

Со оглед на сето горекажано, примерите од типот на наведените имаат место само во разговорниот јазик.

Б е л е ш к а: Во поглед на согласувањето по род, број и лице, се изделуват речениците што започнуваат со: *Тоа/ова/она е...* Од неколкуте наједноставни примери што ќе ги наведеме може да се види дека глаголот-копула не мора секогаш да се согласува со подметот: *Тоа е ѿравилно; Тоа сум јас; Тоа се моиѿе друѓари; Тоа бил некој мој друѓар; Тоа било лушѿа; Тоа се ѿоследни ѿрѿки на оѿѿор.*

## Неопходни реченични членови: објект и прилошка определба

**254.** Во рамките на разделот посветен на синтаксичката конотација (в. т. 112.), а особено во врска со валентноста на глаголот (в. т. 113.- 116.) се покажа дека има глаголи за кои е невозможно да оформат реченица ако не се употреби со нив: директен, индиректен, или пак предлошки објект, а за некои - и прилошка определба. Наведените реченични членови ги нарекуваме **неопходни** затоа што влегуваат (секој од нив одделно, а некои, на пример: директниот и индиректниот објект - и заедно) во синтаксичките шеми на речениците конституирани од различни глаголи.

Меѓу сите нив првото место му припаѓа на директниот објект, кој, како што видовиме (в. т. 203.-211.), при пасивна дијатеза станува подмет во реченицата.

Именувањето на горенаведените реченични членови како неопходни не ги исклучува случаите кога се јавуваат некои од нив надвор од задолжителната шема, т.е. како слободни реченични членови. Ова најмногу се однесува на прилошките определби, но и на т.н. слободен датив (в. т. 260.).

### Видови објект (предмет)

**255. Објектот** или **предметот** претставува зависна ИГ, управувана (регувана) од глаголот во лична форма (прирокот) во реченицата. Каква ќе биде таа зависност ќе зависи од типот на валентноста на глаголот. Разликуваме три вида објект:

- **директен (акузативен);**
- **индиректен (дативен);**
- **предлошки објект (објект со предлог).**

## Директен (акузативен) објект

**256. Директниот објект (предмет)** претставува ИГ што се наоѓа во однос на директна зависност од личноглаголската форма (прирокот) во реченицата. Овој објект е единствената ИГ покрај независната (подметот) што се јавува секогаш без предлози.

Б е л е ш к и: а. И за предикативната ИГ велиме дека, по правило, се јавува **без** предлози, но видовме дека има исклучоци: в. т. 232.

б. За прилошката определба е најтипична употребата **со** предлози, но има и случаи кога некои прилошки определби можат да се јават и без нив (в. т. 285. и 286.).

При испитувањето на падежните односи во различни јазици, особено во̀ оние што располагаат со падежи, одделни автори му даваат важно место на акузативот, поставувајќи го веднаш зад номинативот (сп. М. Самарџија, 1986). Така, акузативот е окарактеризиран како еден од централните падежи (покрај номинативот) во рускиот јазик: неговото значење е толку тесно врзано за дејството што глаголот може смо него да го управува (Р. Јакобсон, според М. Самарџија, 1986). И во германскиот јазик се укажува на фактот дека е акузативот поцврсто врзан за глаголот, поради што му припаѓа (според синтаксички критериум) место веднаш до номинативот (Г. Хелбиг, според М. Самарџија, 1986).

Директниот објект се јавува пред сѐ со двовалентни преодни глаголи во активни реченици и најчесто го означува поднесувачот (трпителот) на дејството: *Марко бере **јаболка**.* Освен тоа, со директниот објект ги именуваме и предметите на некои дејства од интелектуалната или од емоционалната сфера: *Марко **ги** посматра **птиците**; Тој **ја** почитува **Мира**.*

При промена на дијатезата, т.е. при пасивна дијатеза (в. т. 203. - 211.), директниот објект од активната реченица преминува во подмет во пасивната, останувајќи поднесувач на дејството: *Студентот поднесе молба* (активна реченица) -- *Поднесена е молба (од страна на судентот)* (пасивна реченица).

Секако, една опстојна анализа на директниот објект во нашиот јазик може да даде основа за изделување карактеристични групи односно видови директен објект. Овде можеме да кажеме дека во класичните (латинскиот и грчкиот), но и во некои други јазици се согледала основа за поделба на т.н. **надворешен** и **внатрешен директен објект.** Надворешниот објект (Зд. Дукат, 1983) се

карактеризира со тоа што стои надвор од основниот поим на глаголското дејство, независен е од него - го објаснува карактерот на дејството, на пример: *гледа - некого или нешто.* Внатрешниот објект (Зд. Дукат, 1983; Гортан и др., 1987) се содржи во глаголското дејство: претставен е со именка од иста основа или пак со сродно значење, поради што се препорачува именката да се употребува со определба, на пример: *ѕид ѕида; пее тажна песна.* Покрај терминот: внатрешен предмет(објект), се употребува уште и: **етимолошки предмет**, како и: **тавтологичен обрат** (Љ. Спасов, 1981).

Од друга страна, пак, во рамките на надворешниот објект се прави уште една поделба (Зд. Дукат, 1983) врз основа на тоа дали постоел објектот пред дејството, или пак претставува негов резултат (в. т. 98.). Ч. Филмор (1972), сопоставувајќи ги поимите affectum и effectum, се задржува на основаноста на поделбата на директниот објект на т.н. **афективен / афициран** и т.н. **ефективен / ефициран директен објект** во некои јазици. Една иста именка може да биде во една реченица афективен, а во друга - ефективен објект, во зависност од карактерот на глаголското дејство, на пример: *Марко купи **куќа*** (афективен директен објект); *Марко изгради **куќа*** (ефективен директен објект). Ефективниот директен објект, со оглед на фактот дека претставува резултат на дејството, најчесто се јавува со т.н. креативни глаголи, како: *проектира, конструира, слика, вaja* и сл.

**257.** Во врска со директниот објект, меѓу другото, како интересно се поставува прашањето за неговата употреба со непреодни глаголи (в. т. 98.), т.е. појавата на транзитивизација на непреодните глаголи (Љ. Спасов, 1981), односно нивната аргументизација (Бл. Корубин, 1990). Станува збор за примерите од типот: *Неа ништо не ја умирало; Сонце ме зајде; Ја порасна ли?* и сл. (Бл. Конески, 1966). Можноста за употреба на директен (акузативен) објект ја среќаваме регистрирана и во граматиките на латинскиот (Гортан и др.,1987) и на грчкиот (Зд. Дукат, 1983), како и во некои други јазици, особено во врска со внатрешниот објект; вакви примери се регистрирани и во македонскиот јазик:*...пат ќе патуваш; ...и помин со таква ќе се помине* (Бл. Конески, 1966); *тие грижи ги грижи домаќинот; А наредните недели селаните живееја еден живот за кој може да се рече дека не беше толку неснослив; Четириесетидвегодишен век векувал Бојан Карагуле; Ја смее ли смеата своја Ѓоргија Кепев; Сарафов - веќе ги флертува европските флертови* (Љ. Спасов, 1981). Откако констатира дека појавата на транзитивизација / аргументизација на непреодните глаголи во македонскиот јазик "има земено...доста широки размери",

Бл. Корубин (1990) изделува два типа вторично транзитивни (преодни) глаголи:

а. такви при кои дејството го врши директно самиот субјект врз пасивен предмет, кој само го трпи дејството, на пример: *Тој го оди патот, го шета светот, ја плаче својата стара мајка* и сл.

б. такви при кои субјектот прави објектот да го врши дејството означено со глаголот: *Тој го трча / го расте детето,* т.е. *прави детето да трча, да расте* и сл.

За глаголите од примерите под а. Бл. Корубин го предлага терминот **каузативни**, а за оние од примерите под б. - **фактитивни,** макар што во литературата (за различни јазици) или се употребуваат двата термина како блискозначни, или пак се употребува само терминот каузативни глаголи.

**258.** Со некои глаголи, во класичните јазици, се јавувале и по два акузатива, најчесто: акузатив на објектот и акузатив на предикатот (кој се јавувал секогаш без член). Во рамките на т. 211, во врска со примерот: *Републиката во рамките на ООН привремено ќе сеословува "бивша југословенска република Македонија"* го цитиравме искажувањето на Зб. Голомб во врска со појавата на конструкции што одговараат на класичниот "двоен акузатив" во македонскиот јазик - како последица на исчезнувањето на именската деклинација. Зб. Голомб (1965:99) ги наведува следните примери: *сите **го** викаат **детето** **корзација**; селаните **го** направиле **старецот** **нивни претставник*** и вели: "Треба да се одбележи дека вториот објект во таквите случаи обично се јавува во нечленувана форма."

Во Интенцијално-синтаксичкиот речник на македонските глаголи (Бл. Корубин, ред., 1992), во врска со глаголот *дарува,* реченицата: *Го дарува Тоде детето бела мецудија,* се третира како пример за "народски израз" (стр.382). Во стандардниот јазик е пообично место вториот директен објект да се употреби предлошки објект *(...со бела мецудија).*

Наведуваме уште два примера со по два директни (акузативни) објекта: *Донета го збраа момчак од осумнаесет години; Ве сметав почитувач на филмот.*

## Индиректен (дативен) објект

**259. Индиректниот (дативен) објект (предмет)** ја претставува индиректнозависната ИГ и со него се именува адресатот или целта на дејството: *Тој **им** исӣраӣи ӣисмо **на своиӣе родиӣели.***

Во македонскиот јазик, индиректниот објект се јавува со граматичкиот предлог *на* (НАг), освен во случаите со синтетичките падежни форми на некои заменки (за кои веќе кажавме дека се во фаза на губење, в. т. 60.). Како што е познато, со дативните, синтетички форми на личните и личнопредметните заменки (*нему, нејзе, кому, никому* итн.) според нормата, не треба да се употребува предлогот *на.* Предлогот *на,* пак, може да се употреби и со овие заменки, но кога е во функција на индиректен објект употребена формата за директен објект (акузативна), која се употребува исто така и со сите предлози (*на неѓо, на неа, на коѓо, на никоѓо* и сл.). Значи, според нормата, правилно е: *Мене ми рече; Тебе ӣи рече,* но: *На неѓо му рече; На коѓо му рече?* и сл. Во врска со оваа недоследност, можеби, се јавуваат примерите од типот: *Лесно му е неѓо!,* карактеристични за разговорниот јазик денес.

Индиректниот објект ќе го сретнеме со глаголите од типот на: *верува (некому); се заблаѓодарува (некому); служи, се заканува, се восхиӣува* итн.

Индиректниот објект, освен тоа, се јавува често со тровалентни (преодни) глаголи, и тоа:

- глаголи од типот на *даде* и *земе: даде некому нешӣо; земе некому* (покрај:*од некоѓо* - предлошки објект) *нешӣо* и сл.
- глаголи од типот на: *дикӣира, каже, наложи, нареди* и сл.

**260.** Во јазиците што располагаат со системи од падежни форми за именските зборови, индиректниот објект, како што е познато, се јавува во дативна форма. Од тие јазици го преземаме терминот **слободен датив** за индиректен објект што се јавува со глаголи што инаку, според типот на валентноста, не бараат индиректен објект. Овде можеме да ги наведеме следните разновидности во кои се реализира слободниот датив:

- **датив за цел** (полза или штета) - може да се замени со предлошки објект со предлогот *за.* Примери: ***Им** набра круши **на децаӣа; Им** изѓради куќа **на синовиӣе*** и сл., наспрема: *Набра круши **за децаӣа;** Изѓради куќа **за синовиӣе*** и сл.

- **датив за припадност (посесивен).** На неколку места (в. т. 72., 74.) веќе кажавме дека кратките личнозаменски форми за индиректен објект (вклучувајќи ја и повратната) во нашиот јазик изразуваат припадност употребени постпозитивно само со роднински имиња. Овде ќе наведеме примери со индиректен објект што може барем во едно толкување да се сфати како посесивен датив (в. и т. 136). Еве ги примерите: *На Марко му светат очите (*наспрема: *Марковите очи светат); На Марко му го украдоа кајчето (*наспрема: *Марковото кајче е украдено).*

- **датив на вршителот на дејството или носителот на состојбата** - со него се означува лицето или предметот на кои им се припишува дејството означено со прирокот на безлични реченици: *Не ми се работи; На Марко му се спие* и сл. Покрај наведените, на ваков начин можеби можеме да ги толкуваме и примерите од типот: *Марко ми се виде подмладен.*

- **етички датив** (наречен уште и: **плеопастички датив, датив на нежност** или **чувствен**) - ги опфаќа кратките личнозаменски форми и соодветната форма на личноповратната заменка. Овој датив го покажува односот на говорното лице спрема соговорникот, или пак спрема содржината што ја соопштува: *Сум **ти** ја видел Москва!; Седни **си**, касни **си!*** и сл.

Б е л е ш к а: Во разговорниот јазик среќаваме разновидни постапки во врска со директниот и со индиректниот објект.

Така, глаголот *мисли* може да се сретне во неутрална употреба: *Го мислам тоа; Мислам дека сте добри* и сл., но и во реченици од типот: *Кај си? Те мислевме (= Мислевме дека нешто ти се случило); Те мислевме излезен/вратен/ загинат (= Мислевме дека си излегол / си се вратил / си загинал).*

Ќе изнесеме овде и еден пример со индиректен објект и тоа со глаголот *земе.* Имено, покрај неутралното: *Ќе му ја земеме куќата на Марко,* може да се сретне и: *На кукава не можеш да ѝ земеш повеќе од милион (= За кукава не можеш да земеш повеќе од милион).*

## Удвојување на директниот и на индиректниот објект

**261.** Директниот и индиректниот објект во македонскиот јазик, како и во други јазици, може да биде претставен само со кратките личнозаменски форми, соодветно: *ме, те, го, ја, нè, ве, ги* (за директен) и: *ми, ти, му, ѝ, ни, ви, им* (за индиректен објект), на

пример: *Го видов и му реков.* Јасно е дека во вакви случаи станува збор за анафорска употреба на кратките личнозаменски форми. Во случаите од типот: *Кога ја поздравив, **Мила** се насмевна,* отсуството на удвојување на директниот објект во зависната дел-реченица (*Кога ја поздравив)* претставува знак дека во двете дел-реченици станува збор за едно исто лице и овде можеме да зборуваме за т.н. антиципирана анафора.

Вниманието на науката го привлекува една добро позната карактеристика на македонскиот јазик - удвојувањето на директниот и на индиректниот (акузативниот и дативниот) објект (предмет) и тоа со помош на кратките личнозаменски форми, кога е тој претставен со именска група. Кратките личнозаменски форми се фиксирани за личните форми на глаголите: со сите освен со заповедниот начин (а од неличните глаголски форми - со глаголскиот прилог) се јавуваат пред глаголот и тоа прво формата за индиректен, па формата за директен објект: ***Му ја** раскажа книгата на детето.* Со заповедниот начин и со глаголскиот прилог, како што е познато, кратките личнозаменски форми се јавуваат во постпозиција: *Раскажи **му ја** книгата на детето!; Раскажувајќи **му ја** книгата на детето, заспав).*

**262.** Удвојувањето на директниот и на индиректниот објект во македонскиот јазик обично се разгледува во рамките на балканскиот јазичен сојуз: македонскиот јазик отишол најдалеку во граматикализацијата на употребата на кратките личнозаменски форми. Ј. Лопашов (1978), врз основа на степенот на граматикализација на удвојувањето на објектот, ги подредува балканските јазици на следниов начин (од најсилна до најслаба граматикализација): македонски, албански, романски, новогрчки, бугарски. Врз основа на своите испитувања, Г. Цихун (1981:213) нагласува дека со сигурност може да се локализира центарот на удвојувањето на објектот, окарактеризирано од него како важна балканска иновација, а центарот е - во западномакедонските говори. Т. Цивјан (1979:206-207) во врска со граматикализацијата на кратките личнозаменски форми во системот на балканскиот јазичен сојуз, а особено во македонскиот јзик, изразува мислење дека има основа овде да се зборува за специфичен вид **објектна конјугација.** Во литературата, терминот објектна конјугација се употребува во врска со појавата на специјална конјугација кај преодните глаголи употребени со директен објект (при што може да се прави и разлика во поглед на определеноста или неопределеноста на директниот објект), што претставува карактеристика на некои јазици, на пр. на унгарскиот.

Патем ќе споменеме дека удвојувањето на објектот не им е непознато и на некои други јазици; на пример - на шпанскиот јазик ; В. Вињa (1985:148-149) ваквите случаи во шпанскиот ги третира како примери за т. н. плеонастичка (двојна) употреба на личните заменки.

Ј. Лопашов (1978) ги изнесува различните интерпретации во литературата во врска со удвојувањето на објектот во балканските јазици и при тоа прифаќа или отфрла (во поголем број случаи) некои ставови. Така, авторот, со аргументи ги отфрла тврдењата / претпоставките / мислењата дека на удвојувањето на објектите во одделни балкански јазици треба да се гледа како на "апсолутен плеоназам", или - на кратките заменски форми - како на членски морфеми, односно како на показатели на синтаксичките односи на глаголот, како и дека станува збор за стилско средство. Став е на авторот дека на удвојувањето на објектите можеме да гледаме како на појава на редунданција (в. т. 12).

**263.** Како што е познато, меѓу причините за појавата на удвојувањето на објектите се наведува преминот од синтетизам кон аналитизам во именскиот систем, како и потребата да се одбегне можното недоразбирање во поглед на функцијта на именските групи - членови на реченицата (можна е хомонимија меѓу подметот и директниот објект од една страна, и меѓу индиректниот објект и - именска група зависна од име или предлошки објект, па и прилошка определба - сите со предлогот *на* - од друга страна). Во групата на причините за удвојувањето на објектите, Ј. Лопашов (1978:106-113) го вклучува и присуството на глаголи што се употребуваат и како преодни и како непреодни, регистрирани во сите балкански јазици, нагласувајќи дека кратките личнозаменски форми (за директен објект) употребени со овие глаголи претставуваат сигурен знак дека станува збор за употреба на конкретниот глагол како преоден. Оваа појава, за која стана збор погоре (в. т. 257), Г. Цихун (1981:214) ја карактеризира како морфосинтаксичка иновација во балканските јазици (б. и т. 98).

Во набројувањето на причините за граматикализација на удвојувањето на објектите во балканските јазици, Ј. Лопашов се задржува и на аналогијата како важен фактор во ширењето на која било јазична појава, а завршува со особено благорпијатните услови за удвојување на објектите што ги создава разговорниот јазик, т.е. ситуациите кога говорителот, сакајќи да биде наполно сигурен дека ќе биде правилно сфатен, се служи и со редунданција, односно, во случајов, известува дека следува директен или индиректен објект, односно упатува station наназад на некој таков објект. Од друга страна, пак,

токму во разговорниот јазик и кај постарите и кај помладите Македонци се забележуваат случаи на отсуство на удвојување на објектот, што се прифаќа како поекспресивен начин на изразување: *Крши главата!; Земи тоа книгите и почни да учиш!* (Р. Угринова-Скаловска, 1960/61; Т. Треневски, 1994).

**264.** Во досегашното излагање кажавме нешто за местото на кратките личнозаменски форми наспрема личноглаголските во реченицата. Поинтересно е, се чини, прашањето за меѓусебната поставеност на кратките личнозаменски форми и именските групи што ги удвојуваат тие, на пример:

а. *Таа функција го чека Марко.*

б. *Таа функција ја чека Марко.*

Во примерот под б. кратката личнозаменска форма се јавува зад директниот објект што го удвојува и оваа позиција е во согласност со анафорскиот карактер особено на личната заменка за трето лице. Во примерот под а., меѓутоа, кратката личнозаменска форма се јавува пред директниот објект што го удвојува, на некој начин го навестува, го сигнализира, упатува нанапред, па можеме да зборуваме или за катафора, или пак за антиципирана анафора.

## Удвојување на директниот објект

**265. Директниот објект се удвојува** редовно кога е претставен со определена именска група, и тоа: со членските морфеми, со показните заменки, или пак кога имаме сопствени имиња. Исклучоците од ова во современиот јазик се должат или на стремежот за постигнување поголема експресивност или на грешка. Примери: ***Го*** *положив* ***испитот; Оваа книга*** *ќе* ***ја*** *прочитам;* ***Ги*** *поздравивме* ***Мара и Марко.*** Редовно се удвојува директниот објект кога е тој претставен со долга форма на личните заменки: *Ние* ***го*** *сакаме* ***него; Нив ги*** *поздрави најсрдечно, а* ***нас*** *не* ***нè*** *погледна.* Исто така имаме редовно удвојување кога е директниот објект претставен со самостојно употребена показна заменка, или, со други зборови, кога е ИГ сведена на показна заменка, како и со релативна заменка, во рамките на зависната релативна дел-реченица, на пример: *Јас* ***ова*** *после* ***го*** *чув;* ***Она*** *не можам да* ***го*** *разберам; За кого и зошто* ***го*** *правеле* ***тоа*** *неговите дедовци?; А тоа* ***што го*** *кажуваше човекот беше вистина; Само никој не знаеше дали селото* ***што го*** *гледаа е Браилово* и сл.

**266.** Прашалните заменски зборови, односно именските групи што ги содржат, кога се во функција на директен објект, по правило, не се удвојуваат, бидејќи се работи за неопределени ИГ, на пример: ***Шшо*** *сакаш?; **Колку деца** йофаливше?* и сл. Сепак, постои можност за сигнализирање извесна разлика во значењето при употребата на прашалната заменка *кој1: **Кого** барате?* - наспрема: ***Кого го*** *барате?* Во примерот без удвојување на директниот објект, прашуваме во врска со непознат елемент од непознато множество, а во случаите со удвоен директен објект - за непознат елемент од познато множество.

**267.** Извесен проблем претставува удвојувањето на директниот објект претставен со субјективно и со објективно неопределените именски групи. Имено, и покрај тоа што постои определба од страна на нормата (а нормата е произлезена од практиката) дека директниот објект не се удвојува кога е неопределен, се забележуваат и случаи на удвојување, како знаци за тоа дека граматикализацијата ги опфаќа и овие објекти. Така, кај ИГ со *еден* како знак за субјективна неопределеност (при што немаме секогаш целосно губење на бројното значење), кога се употребени во функција на директен објект далеку почести се примерите без удвојување: *Ние двајцата убивме **еден доушник**; Изнесол **еден стол** од куќата и седнал...да чита; Но војникот наеднаш заире со крстењето и му врза **една тешка шлаканица** на момчето* итн. Примерите со удвоен директен објект со *еден* се релативно ретки и не се широко прифатени од македонските родени говорители. Еве еден пример: ***Го*** *прашуваат **еден калуѓер**, а тој им вели: Вака и вака.* Слична е ситуацијата и со нечленувани ИГ со бројни определби: *Немој, бре Мисајле, не затворај **две куќи...**;* наспрема: *Ајде, втор, трет и така **ги** натупкаа **девет души** пред нашите нозе.*

**268.** Кај објективно неопределените ИГ, т.е. кај оние што се сведени на неопределените заменски зборови од типот на *некој,* или пак ги вклучуваат како определби, удвојувањето се прима како уште помалку прифатливо, макар што се среќава. Примери со неудвоен директен објект: *Стануваа, ама тие си знаат како стануваа: со алкање, да не згазиш **некого** во прескокањето; Ќе дадат **некое покровче..** за децата!; Мисајле само кркори: испушта **некои гласови**; Како да криеше **нешто** под дланките; Зад нив стои човек и чита **некаков стар весник**; Англичаните фрлија **неколку запалливи бомби** околу селото* и др. Примери со удвоен објект: *Можеби сето тоа му се причинило, гладот сигурно му ја заматил свеста и **некои гласови ги** претворил во слики; Покажувајќи им го*

*сето тоа на другарите, јас се надевав потајно дека ќе* ***го*** *побудам* ***некого од нив*** *да се заинтересира за мојот случај.* Голем број македонски родени говорители ги одбиваат примерите од типот на двата последни.

**269.** И покрај фактот дека во извесни случаи се редуваат со неопределените заменски зборови, општите заменски зборови претставени со заменката *секој,* во функција на директен објект далеку почесто се среќаваат удвоени. Примери со удвоен објект: ***Секого ќе го*** *боли главата од толку вино; ...тешко* ***ја*** *преживуваше* ***секоја пролет****; Мора* ***секое тревиште*** *да* ***го*** *превртиш; Не можеше да чекори од нив,* ***ја*** *имаа наполнето* ***сета трева****; ...****сите коски*** *си* ***ги*** *довлечкав* и сл. Пример со неудвоен: *Тој можеше* ***секого*** *да сослуша и да поднесува.*

**270.** Одречните заменски зборови во функција на директен објект се јавуваат неудвоени: ***Никого*** *не познавам; Тој не чувствуваше* ***ништо*** и сл. Во врска со заменката *никој*, сепак, се забележува извесно колебање, па има и примери со удвоен објект: ***Никого*** *не* ***го*** *дослушува, никому не му дава да се доискаже.*

**271.** Именките/именските групи употребени без член или друг показател по определеност (показни заменки, на пример) или неопределеност (*еден, некој*), во функција на директен објект не се удвојуваат со кратките личнозаменски форми. Овде разликуваме:

-генерично употребени именки/именски групи: *Секој бара* ***пријатели****; Зошто ќе му се јаготки, кога машко не носи* ***обетки****?!*

*- специфични неопределени именки/именски групи (ваквите примери се најчести): ...некој гладнец убил* ***старица****; Вистина работевме сè, ама и* ***писмо*** *научивме; После направија и* ***бунари*** *и* ***чешма****; Тогаш дојде грнчарот Тоде од Вранештица и продаваше* ***земјени посатки*** *за раздавање; Сватовите донесоа* ***тепсии*** *со ориз, со грав, со компири...;* ***И погачи*** *донесоа подлеани со јајце одозгора...; Се обѕрнувам и забележувам* ***залегнати волци*** и сл.

- именки/именски групи употребени во фразеолошки изрази: *...ако излезеш еднаш, враќање нема, си фрлил* ***камен*** *зад себе;...а јас само збирам* ***оскомиње****; Сите брзаат да заголнат* ***душа****; ...му фрла* ***пипер*** *во очите; Мене, вели, главата ми гори од работа, а тој брка* ***чавки****; И после си дадовме* ***збор*** итн.

- именки/именски групи што можат да бидат употребени и во членувана форма затоа што се определени по припадност: *Мене ми е жал за моите врсници што оставија* ***коски*** *во нечија земја оти тие беа сите Македончиња; Одат и* ***очи*** *не можеш да им видиш; ...и пак им бегам напред,* ***глава*** *не покревам* и сл., наспрема можните: *си ги*

*оставија коските...; ...очите не можеш да им ги видиш; ...главата не (си) ја покревам* и сл.

## Неколку особености сврзани со удвојувањето на директниот и на индиректниот објект

**272.** а. Нечленуваните роднински имиња со постпозитивно употребени кратки личнозаменски дативни форми, имаат иста вредност во поглед на определеноста со членуваните роднински имиња употребени со присвојните заменски придавки, па поради тоа, во функција на директен објект (а и на индиректен) се јавуваат удвоени: ***Го** видовме **дедо му**.* Исклучок во поглед на членувањето на роднинските имиња со постпозитивно употребени кратки заменски форми прават именките *маж* и *жена,* кои се среќаваат и во формите: *мажот ми, жената ми* (Бл. Конески, 1966). Еве еден пример со една од овие именки во функција на директен објект: *Ами мажот ѝ, праша попот, зошто не ѝ **го** кажавте **мажот ѝ?***

б. Во некои средини, одделни роднински имиња, особено во потесниот семеен круг, се употребуваат без кратките личнозаменски форми и без членски морфеми, како еден вид лично име за соодветното лице и тие, во функција на директен (а и на индиректен) објект - се удвојуваат:*...се надава мајка на чардакот и **го** викнува **татка** за ручек* (овде имаме остаток од падежна форма); *И така, татко беше **ја** вратил **мајка...***

в. Во јазикот на печатот, а особено во прилозите од областа на спортот, постои обичај, меѓу другото, играчите на одделните клубови да се именуваат и според местото од кое доаѓаат (на пр.: *Охриѓани најуспешни!*), и тоа без членска морфема. Именките-етници употребени на таков начин, во функција на директен (и на индиректен) објект - се удвојуваат: *Прилепчани **ги** надиграа **скопјани!***

## Удвојување на индиректниот објект

**273. Индиректниот објект се удвојува поредовно** од директниот. Според тоа, можеме да заклучиме дека процесот на граматикализација на удвојувањето во поголема мера го зафатил индиректниот објект во нашиот јазик.

**274.** Индиректниот објект се удвојува кога е претставен со:

- именка / именска група определена со членските морфеми: *В. ќе* ***му*** *поднесе детален извештај* ***на генералниот секретар;*** *Ќе си ја преседиме ноќта, а утре кажувај* ***им на лугето*** *дека си имал страшен сон.*

- именка / именска група определена со показна заменка: *Тоа* ***му*** *било соопштено* ***на овој новинар.***

- сопствени имиња: *Е, онаа ќе биде моја жена, беше* ***му*** *рекол Јон* ***на Мирчета*** *за мене; Музиката* ***му*** *ја довери* ***на Ерик Клептон.***

- долги форми на личните заменки: *Татко се исправа, издишува и* ***ми*** *ја подава секирата* ***мене;*** *Ако* ***ти*** *дадам* ***тебе, мене*** *не ќе* ***ми*** *стасаат.* Во практиката, и тоа не само во разговорниот јазик, кај заменските што располагаат (според нормата) со одделни долги форми за директен (акузативен) и за индиректен (дативен) објект, се забележуваат разлики, па и грешки, на пример наспрема: *Лесно* ***му*** *е* ***нему; Нему му*** *верувам* и сл., среќаваме и: *И што повеќе се искажуваа,* ***него*** *сè повеќе* ***му*** *се стегаше срцето; Тој мудро одговори дека* ***него*** *сепак повеќе* ***му*** *одговара доларската комбинација.*

- роднински имиња со кратки личнозаменски форми: *Ве молам дајте* ***ѝ*** *го букетов* ***на жена ми...*** Удвојување има и со роднински имиња употребени без член и без кратките личнозаменски форми (в. т. 272 б.): *Добри сме,* ***му*** *рековме ние* ***на вујка;*** *Дај боже да е генерал,* ***ѝ*** *велам јас* ***на мајка.***

**275.** Кога имаме неопределени ИГ се *еден* (но и воопшто со броевите) пообично е удвојувањето отколку неудвојувањето на индиректниот објект: ***Му*** *пристапив* ***на еден навистина привлечен младич;*** *Кога* ***му*** *го кажав ова* ***на еден комшија,*** *не ми веруваше* и сл., наспрема: *Пакетот го предадоа* ***на еден каплар.***

**276.** Кај неопределените ИГ со неопределените заменски зборови претставени со заменката *некој*, се чини во помала мера, но сепак е пообично удвојувањето отколку неудвојувањето: *Ова* ***му*** *го соопштил* ***на некој свој пријател;*** *Одвреме навреме гласно* ***му*** *се канеше* ***некому;*** *И ќе ме тера...****некому*** *да* ***му*** *ги пасам воловите; Но сепак сакав да* ***му*** *го речам* ***некому*** *ова,* наспрема: *...и тој се закани* ***некому;*** *Немој да кажеш* ***на некого*** *од нашиве.*

**277.** Прашалните и релативните заменки, односно ИГ во кои се јавуваат тие, се удвојуваат кога се употребени во функција на индиректен објект: ***Кому му*** *е нужно сето тоа?;* ***На кој човек му*** *рече?; Марко,* ***кому*** *не* ***му*** *беше ништо кажано, дојде случајно.*

**278.** При употребата на општите и на одречните заменски зборови во функција на индиректен објект се забележува колебање во поглед на удвојувањето: ***На сите им*** *додеваше; ...како да* ***му*** *свртила грб* ***на сè; Секому му*** *повторувам;* ***Никому*** *лошо не* ***му*** *мислам; ...****никому*** *не* ***му*** *дава да се доискаже;* наспрема: *...вујко му се открие како човек што носи во себе една болка која* ***никому*** *уште не ја кажал.*

**279.** Удвојувањето на индиректниот објект зафаќа и случаи со генерично употребени ИГ: *Себеси почна да се смета за грешница со чувство што* ***им*** *прилега* ***на длабоко религиозни луѓе;*** *Јас потстанувам, како што* ***му*** *прилега* ***на ученик*** *кога одговара* и сл.

Горните примери покажуваат дека отсуството на членски морфеми не е решавачки фактор во врска со удвојувањето на индиректниот објект, макар што можеме овде да наведеме некои примери со неудвоен индиректен објект претставен со специфични неопределени ИГ: *Тој предава* ***на студенти;*** *Марко врши услуги* ***на пријатели.***

**280.** Како што може да се заклучи од сето горенаведено во врска со удвојувањето на објектите во македонскиот јазик, во некои случаи можеме да очекуваме колебања во поглед на удвојувањето. Меѓутоа, има примери што можеме да ги окарактеризираме само како отстапувања од нормата, на пример: *Х. Форд полека ги предаваше своите задолженија* ***на младите*** (место: ***им...на младите***); *Сојузот изразува целосна поддршка* ***на студентите*** (место: ***им...на студентите***) и сл. ( Е. Црвенковска, 1986).

Колебањето во поглед на удвојувањето на индиректниот објект се должи, секако, на повеќе фактори, но овде ќе ја споменеме можноста за негово мешање со предлошкиот објект, на кој ќе се задржиме во следните две точки.

## Предлошки објект (објект со предлог)

**281. Предлошкиот објект** (покрај прилошката определба) ја претставува едната од двете разновидности во кои се реализира општозависната ИГ во реченицата, на пример:

а. *Се собраа* ***околу огнот*** (прилошка определба за место);
б. *Ќе се видиме* ***околу Божик*** (прилошка определба за време);
в. *Се скараа* ***околу тоа прашање*** (предлошки објект);

г. *Го учи* ***на добро*** (предлошки објект);
д. *Се качува* ***на покривот*** (прилошка определба за место).

Границата меѓу предлошкиот објект и прилошката определба понекогаш не е многу остра, па има случаи што можат двојно да се толкуваат, на пример: ***Заради тебе*** *го направи тоа.* Именската група *заради тебе*, може да се толкува било како предлошки објект *(заради кого?)*, било како прилошка определба (*зошто?).*

Авторите што се занимавале со разликите меѓу предлошкиот објект и прилошката определба во различни јазици, главно, го концентрирале вниманието на улогата и на значењето на предлозите. Така, В. Адмони (1955, според М. Самарџија, 1986), за германскиот јазик, изразува мислење дека предлогот во рамките на предлошкиот објект има копулативна улога и ја означува самата врска меѓу глаголот и именката, т.е. неговото значење е определено со "граматичката семантика", додека кај прилошката определба предлозите го задржуваат сопственото лексичко значење.

**282.** Предлошкиот објект е општозависна ИГ што се врзува за глаголското дејство во реченицата со помош на предлозите употребени надвор од нивните примарни - конкретни значења, како и со предлозите што немаат такви значења (на пример: *против, освен* и сл.). Кај предлошкиот објект се на преден план самите именувани лица или предмети воведени од предлозите и поставени во некаков однос спрема дејството, а карактерот на тој однос се сигнализира со предлогот: *Мислеше* ***на своите родители и на неположените испити*** (прашања: *на кого?* и *на што?*).

Предлошкиот објект може да се замени со лична заменка (заедно со предлогот): *на своите родители = на нив; на неположените испити = на нив.* Прилошката определба, пак, може да се замени само со прилог: *околу огнот = таму.*

Ќе наведеме неколку глаголи што се јавуваат со предлошки објект (некои од нив со променлива валентност): *се брани* (од некого или од нешто); *верува* (во некого или во нешто); *внимава* (на некого или на нешто); *заборави* (на некого или на нешто); *зависи* (од некого или од нешто); *се занимава* (со нешто или со некого); *зборува* (за некого, за нешто); *ополномошти* (за нешто); *се плаши* (од некого или од нешто); *тагува* (по некого или по нешто) и сл.

Предлошкиот објект може да биде управуван и од придавки, пред сè глаголски, на пример: *гладен за власт; зависен од дрога; замислен над проблемите; занесен во мисли* итн.

## Прилошка определба

**283. Прилошката (адвербијална) определба** претставува општозависна ИГ или нејзин еквивалент - реченичен член што ги определува околностите под кои се врши глаголското дејство, давајќи информации за: местото, времето, начинот на одвивањето, обемот, причината, целта, условите, последиците и сл. Некои глаголи, по својата валентност, бараат и прилошки определби, на пример: *влезе, живее, излезе, се качи, се однесува, остави* итн. Во поголем број случаи, меѓутоа, прилошката определба воспоставува слободна синтаксичка врска со глаголот во лична форма.

**284.** Како прилошки определби се јавуваат:

- прилозите, за кои е ова примарна функција;
- општозависни ИГ во кои се предлозите употребени во примарните, конкретни значења.

Како што рековме погоре во врска со можностите за замена на предлошкиот објект, прилошката определба, во најголем број случаи, кога е претставена со општозависна ИГ, може да се замени со прилог, на пример: *во кујава = овде.* Затоа и можеме да кажеме дека се прилозите еквиваленти на општозависните ИГ во функција на прилошки определби.

### Видови прилошки определби

**285.** а. **Прилошка определба за место** - именува различни околности во поглед на местото на вршењето на дејството во реченицата и одговара на прашања од типот: *каде?; на каде?; од каде?* итн. Се изразува со прилози за место и со општозависни ИГ: *овде; надвор; на масата; нагоре; кон паркот; оттаму; од училиштето; низ шумата; по полето* итн. Во ситуации кога е наполно јасно дека може да станува збор само за прилошка определба за место (со топоними како општозависни именски групи), може да се случи предлогот да биде испуштен, на пример: *Отиде **Прилеп**; Замина **Битола**; Беше **Скопје*** (З. Тополињска, Б. Видоески, 1984:119). Оваа појава е окарактеризирана како балканска иновација.

**286.** б. **Прилошката определба за време** ги определува временските околности на дејството и одговара на прашањата: *кога?; од кога?; до кога?; колку долго?* и сл. Се изразува со прилози за време и со општозависни ИГ, кои можат да се јават и без предлог, т.е. без показателот по зависност, но мораат да содржат некоја детерминирачка (определувачка) компонента, а освен тоа овде, природно, се работи за ИГ што означуваат временски поими, па самите тие даваат информација за најприродната функција на тие ИГ: ***Цел ден*** *работевме;* ***Таа вечер*** *се сретнавме; Тој* ***секоја пролет*** *тагуваше* и сл. Примери за типични прилошки определби за време: *тогаш; денес; пред војната; в сабота; секојдневно; отсекогаш; до скоро; за момент* и сл.

**287.** в. **Прилошката определба за начин** ги определува околностите во поглед на начинот на вршењето на дејството и одговара на прашањето: *како?* Со оваа прилошка определба се дава квалитетот на дејството или особеноста. Основно средство за изразување на прилошките определби за начин се прилозите за начин (*брзо; тивко; јуначки*), понатаму - општозависни ИГ (*Зборува* ***со шепот****; Му се обрна* ***со љубезни зборови***), фразеолошки изрази (*Зборува* ***во ракавици****; Живее* ***на голема нога***) и по пат на споредба, со вторичниот предлог *како: Се однесува* ***како светец****; Зборува* ***како од книга****; Го сака* ***како татко.***

**288.** г. **Прилошка определба за количество и степен** - се однесува на интензитетот на дејството и се изразува со прилози (*малку; прилично*), со ИГ (*тежи* ***пет килограми****; чини* ***пет илјади***), како и со фразеолошки изрази (*Го испи* ***до дно****; Работи* ***за тројца***).

**289.** д. **Прилошката определба за причина** може да донесува т.н. **вистинска причина** (причина во потесна смисла) од една страна, и - **цел** на дејството. Прилошката определба за причина во потесна смисла одговара на прашањата: *зошто?; од која причина?* и се изразува пред сè со општозависна ИГ: *Скока* ***од радост****; Го направи тоа* ***од глупост****; Се разделија* ***поради несогласување.***

Прилошката определба за цел одговара на прашањето: *со која цел?*, на пример: *Го измачуваа човекот* ***за забава; Отиде по пиво*** и сл.

Во врска со прилошката определба за причина треба да се спомене анафорскиот причински прилог *затоа*, со кој укажуваме наназад во текстот и на прилошката определба за вистинската причина и на онаа за цел, но и на зависни дел-реченици со ваква служба.

**290.** ѓ. **Прилошките определби за услов и допуштање** се изразуваат со општозависни ИГ или со фразеолошки изрази: ***Без потпис*** *не може да се прати; Ќе ви го дадам документот само* ***со потврда; При сето внимание*** *- падна;* ***И покрај тешкотиите*** *- успеавме* итн.

## Второстепени реченични членови

**291.** Како второстепени ги третираме оние членови чие отсуство не доведува до промена на основната структура на реченицата, ниту пак до погрешна информација, макар што претставува осиромашување на информацијата. Овде, по традиција, ги вклучуваме **атрибутот** и **апозицијата.**

### Видови атрибут

**292.** Атрибутот претставува несамостоен, второстепен реченичен член. Со него, всушност, навлегуваме во структурата на ИГ, бидејќи тој воспоставува синтаксичка врска со именката-центар на ИГ. Синтаксичката врска што се воспоставува меѓу атрибутот и именката-центар може да биде: согласувачка (***руса*** *коса)* и управувачка (*косата* ***на Маре***). Врз основа на ова и се прави поделба на конгруентен и неконгруентен атрибут.

Атрибутот ја определува именката-центар на ИГ од гледна точка на некоја особеност. Во функција на атрибут можат да се јават придавки и именки.

**293.** а. **Придавски атрибут.** Покрај функцијата на именски дел на глаголско-именски прирок, за придавките е карактеристична функцијата на определба на именката-центар, значи - функцијата на атрибут. Придавките се синтаксички зависни од именките и се согласуваат со нив во род и број (ова важи за придавките парадигматски по овие категории). Во поглед на местото на атрибутот може да се каже дека е во македонскиот јазик обичен редот: определба па именка, значи со атрибутот во препозиција. Обратниот ред се јавува далеку поретко и се смета за обележен: *добриот војник - војникот добар.*

**294.** Придавката во функција на определба, употребена во нејзинот примарно значење, го претставува т.н. обичен придавски атрибут. Како една разновидност на придавскиот отрибут се јавува **епитетот**. Епитетот се одликува со експресивност и со преносно значење на придавката, на пример: *сребрена коса*, наспрема: *бела коса*.

**295.** б. **Именски атрибут.** Во функција на атрибут, т.е. определба на именка-центар на ИГ може да се јави и именка, односно ИГ.

Овде пред сè спаѓаат сите ИГ зависни од име: *домош* ***на шашко ми****; раскази* ***од Јаневски****; човек* ***со бела коса****; сшрав* ***од смршша****; курс* ***йо физика*** и сл.

Како атрибутски целини можат да се сметаат и примерите од типот: ***йрофесор/йрофесорош*** *Марков;* ***минисшерош*** *Марковски;* ***судијаша*** *Мишревски* и сл.

Постојат и целини од по две именки, сврзани со цртичка, во чии рамки втората именка се јавува како центар, а првата како определба и при членувањето, членот се јавува со именката-центар: *дел-реченица(ша);* ***йредлог****-закон(ош)* и сл.

**296.** в. **Предикативен атрибут.** Овој атрибут претставува предикативна ИГ употребена без глаголот-копула во реченицата. Предикативниот атрибут се јавува како резултат само на релацијата на вистинска предикација, т.е. само во нечленуван вид.

**297.** Разликуваме три вида предикативен атрибут, и тоа: придавски - интегриран и неинтегриран, и супстантивен (именски).

1. **Интегрираниот придавски предикативен атрибут** претставува развиена определба чие место е задолжително зад центарот на ИГ: *Ги жалеше децаша* ***найушшени од ивниште најблиски****.*

2. **Неинтегрираниот придавски предикативен атрибут** е предикативна ИГ без глаголот-копула, одделена со запирки од ИГ на која се однесува и со која се согласува: *Мими ги ойира своиште бели, бели раце,* ***разголени до лакшош****; Зад нив,* ***йодзинашо****, сшои едно деше.*

3. **Супстантивниот предикативен атрибут** се јавува зад именката на која се однесува, одделен е од неа со цртичка; при членувањето - членската морфема се јавува со првата именка: *Жениште-****минисшри*** *се сè йообична йојава; За диригеншош-****госшин*** *беше организирана конференција за йечаш.*

## Апозиција

**298.** Апозицијата претставува самостоен второстепен реченичен член, паралелен со оној на кој се однесува, а станува збор за именски членови на реченицата. Апозицијата е предикативна ИГ добиена од релација на идентификација и употребена без глаголот-копула. Се јавува веднаш зад ИГ на која се однесува; одделена е со запирки од неа и од другите делови на реченицата. Основната и апозитивно додадената именска група претставуваат две различни имиња за еден ист предмет, поим, или за едно лице. Двете именски групи се синтаксички историредни, со иста вредност, и можат заемно да се заменуваат, односно апозитивно додадената ИГ може без промени да ја врши функцијата на основната ИГ.

За илустрација прво ќе наведеме две реченици што содржат релација на идентификација:

- *Скопје е* ***главниот град на Република Македонија.***
- *Кселте Богоев е* ***претседателот на МАНУ.***

Во горните примери, именските групи: *главниот град на РМ* и *претседателот на МАНУ* се предикативни, добиени од релација на идентификација и претставуваат втори имиња за *Скопје* и за *Кселте Богоев* (додека е на оваа функција). Во следните примери ќе ги сретнеме употребени како апозиции:

- *Скопје,* ***главниот град на РМ,*** *се наоѓа на реката Вардар.*
- *Кселте Богоев,* ***претседателот на МАНУ,*** *го отвори собирот.*

Во двете реченици, основната и апозитивната ИГ можат да си ги заменат местата, што претставува доказ за нивната синтаксичка историредност:

- *Главниот град на РМ,* ***Скопје,*** *се наоѓа на реката Вардар.*
- *Претседателот на МАНУ,* ***Кселте Богоев,*** *го отвори собирот.*

**299.** Апозитивната ИГ може да се јави со која било ИГ, без оглед на нејзината функција во реченицата, макар што најчесто се јавува со ИГ во функција на подмет (за оваа функција в. ги горните две реченици). Примери:

- ***Го посетивме*** ***Скопје, главниот град на РМ.***
- *Песните му беа посветени* ***на Скопје, главниот град на РМ.***

- *Возот полека се движеше* ***кон Скопје, главниот град на РМ.***

- *Целиот живот го поминаа* ***во Скопје, главниот град на РМ.***

Во случаите кога имаме ИГ со предлог што ја сигнализира нејзината зависност, не е обично повторувањето на предлогот и со апозитивната ИГ, а ако си ги сменат местата, предлогот ќе се јави со првата ИГ, т.е. онаа што се смета за основна врз база на позицијата, на пример:

-*Возот полека се движеше* ***кон главниот град на РМ, Скопје.***

-*Целиот живот го поминаа* ***во главниот град на РМ, Скопје.***

Б е л е ш к а: Во случаите со основна ИГ претставена со општа именка, апозицијата се приближува до примерите со супстантивен атрибут претставен со членувана општа именка употребена пред лично име (на пример: *генералот Петковски*).

# РЕЧЕНИЧНИ ЕКВИВАЛЕНТИ

**300.** Како **реченични еквиваленти** ги сметаме тие релативно самостојни делови на еден јазичен текст или наполно самостојни искази што содржат (имплицитно) предикација, но не се резултат на елипса на личноглаголска форма. Овде среќаваме: именки, заменки, придавки, прилози, партикули, модални зборови и извици.

Можеме да ги наведеме следните разновидности:

а. Употребата на именски групи (од различен вид) за непосредно обраќање кон соговорникот. Како што споменавме во рамките на разделот за категоријата апел на ИГ (в. т. 137.), за вакви цели се служиме со интонација и со специјална форма (во нашиот јазик, како што е познато - в. т.34. - специјалната, вокативна форма, ја употребуваме сè поретко). Обраќањето ни служи за воспоставување или за одржување контакт со соговорникот, но и за негово карактеризирање.

б. Извиците, употребени примарно, т.е. со соодветната интонација, изразувајќи осети или чувства, појави на човековата волја, или пак претставувајќи имитирање на звуци, содржат предикација, за што сведочи и употребата на некои од нив на местото на личноглаголски форми, како и изведувањето на

ономатопејските глаголи (в. т. 107.). Од друга страна, извичната интонација претвора во реченични еквиваленти и некои именки, прилози и сл. (в. т. 111.).

в. Во третата група реченични еквиваленти ги вклучуваме: поздравите (*Добар ден!; Здраво!; Чао!*), различни видови реакции (*Да!; Аха!; Добро!; Не!; Никако!; Како не!*), здравици (*На здравје!*), желби (*Сè најубаво*), пароли, клетви, пцости и сл.

г. Некои јазични елементи можат, во извесни ситуации, да бидат употребени за основна комуникација - за известување, па тогаш срекаваме одделни зборови или изрази почесто отколку комплетни реченици. Ваквите појави на употреба на јазикот, наречени блок-јазик (Куирк и др., 1986), се јавуваат во наслови, натписи, забелешки, реклами, огласи, предупредувања. Овде, во најголем број случаи, отсуствува личноглаголска форма зашто таа не е неопходна за суштината на пораката - резултатот од дејството е понекогаш даден во вид на (од)глаголска именка или придавка.

Примери: *Влез; Опасност!; Одделение за современ јазик; Сувомесни производи* и сл.

Насловите во печатот претставуваат премин од блок-јазик кон комплетна реченица, на пример: *Патот прекинат; Цените повисоки за еден процент; Разговорите - целосен успех* и сл.

## АКТУЕЛНО РАСЧЛЕНУВАЊЕ НА РЕЧЕНИЦАТА или ФУНКЦИОНАЛНА РЕЧЕНИЧНА ПЕРСПЕКТИВА (Пристап)

**301.** Теоријата за **актуелното расчленување на реченицата** (или: **функционалната реченична перспектива**) најопстојно е обработена од страна на чешки специјалисти, пред сè во врска со чешкиот, но и со други јазици ( спореди: Ј. Бауер, М. Грепл, 1968; В. Барнетова и др., 1979; Фр. Данеш и др., 1987 итн.).

Овде ги изнесуваме, накратко, основите на оваа теорија. Нејзината разработка врз материјал од македонскиот јазик, како можност за инаков поглед на него, секако ќе нè доведе до нови сознанија.

Секоја потполна (нееліптична) реченица, во зависност од контекстот или од ситуацијата во чии рамки се јавува, можеме да ја поделиме на два дела: почетен или излезен и развивачки. Излезниот дел се нарекува(л): *психолошки подмет, излез, основа, тема, datum.* Развивачкиот дел се нарекува(л): *психолошки прирок, рема, јадро, novum.*

**302. Темата** е дел од реченицата што носи податоци познати од претходниот текст или од конситуацијата. Всушност, со темата говорителот се надоврзува или на контекстот или на конситуацијата. Темата е само почетна точка за предавање на актуелната информација, па според тоа е помалку важна од ремата.

**303. Ремата** ја дава актуелната информација, ја носи основната содржина на реченицата; таа претставува комуникативен центар на реченицата, па според тоа, таа е поважна од темата, всушност, без рема не може да има реченица, информација во реченицата: ремата го оправдува настанувањето на реченицата и го дава она што е ново наспрема контекстот или наспрема конситуацијата.

Делењето на реченицата на тема и рема го нарекуваме актуелно расчленување на реченицата, или функционална реченична перспректива. Актуелно се нарекува затоа што зависи од конкретната, актуелна ситуација или од контекстот; со промената на контекстот или на ситуацијата, се менува и функционалната перспектива на реченицата. На пример, на прашањето: *Каде работи Вашиот брат?*, можеме да добиеме одговор: *Мојот брат работи* (тема) *во ЕМО (рема).* Од друга страна, на прашањето: *Кој работи во ЕМО?*, може да добиеме одговор: *Во ЕМО работи* (тема) *мојот брат* (рема).

**304.** Актуелното расчленување на реченицата има своја автономност, која се покажува преку фактот дека не зависи од граматичката структура на реченицата, или, со други зборови, функциите на тема и рема не се поклопуваат со определени синтаксички функции (подмет и прирок, на пример). Така, и подметот и прирокот можат да бидат и тема и рема, на пример: *Маре* (тема) / *донесе вода* (рема), наспрема: *Вода донесе* (тема)/*Маре* (рема). Сепак, треба да се каже дека е за подметот типична функцијата на тема, а за прирокот - на рема, која често, како што може да се забележи и од примерите, се јавува како комплексна. Според тоа, можеме да зборуваме за релативна самостојност на актуелното расчленување, бидејќи сепак се забележува извесна

координација со синтаксичката структура, т.е. со синтаксичките функции.

**305.** Она што го прави актуелното расчленување особено интересно за македонската ситуација е фактот дека е тоа тесно сврзано со категоријата определеност: присуството на членска морфема може да биде знак каде треба да ја бараме темата, на пример: *Влезе една девојка,* наспрема: *Девојкаша влезе* (именската група *една девојка* може да биде само рема, а именската група *девојкаша,* со оглед на присуството на членската морфема - анафорски употребена - тема во реченицата).

**306.** Основно средство со кое се реализира функционалната реченична перспектива на реченицата претставува **збороредот (редот на зборовите)**. Според карактерот на човековото мислење и во врска со линеарниот карактер на исказот, можеме да зборуваме за извесен природен ред на елементите на функционалната перспектива кај необележените, емоционално неутрални искази: тема - рема, на пример: *Од Скойје / ошйашувавме во Сшруга. Во Сшруга / се смесшивме во хошелош "Дрим". Таму йоминавме / еден убав одмор.*

**307.** Редот на зборовите во кој темата е на прво, а ремата - на второ место се вика **објективен зборород..** Веднаш се забележува немотивираното менување на овој зборород: *Цар еден еднаш си бил, сина шри царош имал и во свешош срекаша да си ја бараaш решиле синовише шројца.*

**308.** Сепак, ремата може да се стави и на почетокот на реченицата, пред темата. Тоа се случува во емоционално обоени искази, често во разговорниот јазик. Говорителот тогаш го кажува прво она што му е најважно, а потоа го дополнува тоа со други, па и познати податоци. Тогаш се работи за психолошка мотивација за поставување на ремата пред темата: *МАРКО дошол вчера со авион од Женева!/ СО АВИОН дошол Марко вчера од Женева! / ОД ЖЕНЕВА дошол Марко вчера со авион.*

Речениците со ремата во препозиција често се изговараат со извична интонација. Ваквиот ред на зборовите се нарекува **субјективен зборород.**

**309.** Покрај редот на зборовите, во реализацијата на функционалната перспектива на реченицата се користат и некои од прозодиските средства, и тоа: **паузата** (со која се поставува границата меѓу темата и ремата) **и реченичниот акцент** (или интонациониот врв), кој паѓа секогаш на ремата, без оглед на

нејзиното место во реченицата: *Дојдов да ѓо видам МАРКО; Дојдов МАРКО да ѓо видам; МАРКО дојдов да ѓо видам.*

**310.** Има и други средства за реализација и за сигнализирање на функционалната реченична перспектива. Овде ќе спомeнеме две синтаксички конструкции што помагаат за изделување на темата од ремата. Тоа се:

а. воведувачкиот израз: *Шѿо се однесува на/за/до...,* на пример: *Шѿо се однесува на Марко, ѿој оѿиаѿува.*

б. условни реченици од типот: *Ако вооиштѿо нештѿо чувсѿвуваше, ѿоа беше жалење; Ако одеше некаде, ѿоа беше само во иаркоѿ; Ако е рабоѿаѿа за одење - јас ќе одам.*

## Елипса

**311. Елиптичната (непотполна) реченица** настанува со испуштање на некои нејзини делови. При испуштањето не се води сметка толку за тоа каква е синтаксичката функција на тој дел (подмет, директен или индиректен обејкт и сл.), колку за тоа дали се работи за тема или за рема. Затоа е елипсата сврзана за функционалната реченична перспектива.

Од елиптичните реченици се "испуштени" оние делови што именуваат појави познати од контекстот и од ситуацијата и што би служеле како тема. Ремата не се испушта.

**312.** Се разликува **контекстуална** и **ситуациона елипса.**

Во рамките на контекстуалната елипса се одбегнуваат оние делови што се познати од контекстот и поради тоа би биле тема во реченицата. На пример, на прашањето: *Каде оѿиде Вашиоѿ браѿ?,* може да се даде само одговор - рема: *Во Сѿруѓа.*

До ситуациона елипса доаѓа тогаш кога од реченицата ги елиминираме сите делови што можат да бидат јасни за присутните, па се ограничува само на ремата, со што може да дојде до најголемо приближување на ситуационата елипса со реченичните еквиваленти.

# ЗБОРОРЕДОТ И РЕЧЕНИЧНИТЕ ЧЛЕНОВИ

**313.** Во досегашното излагање стана збор за зборoccредот во рамките на именските групи и во проклитичките групи со личноглаголските форми, но и за зборoccредот во реченицата во врска со актуелното реченично расчленување.

Меѓутоа, редот на зборовите во реченицата исполнува и други функции, меѓу кои е секако најважна граматичката. Имено, редот на зборовите, барем во некои јазици (в. т. 117.), игра важна улога во определувањето на синтаксичките функции на одделните реченични членови.

Обично се вели дека во јазици што располагаат со синтетички падежни форми, зборoредот не е од суштествена важност во определувањето на функциите - на пример: на подметот или на директниот објект, макар што и во ваквите јазици има ситуации на синкретизам (повеќефункционалност) на падежните форми, кога решава редот на зборовите. Во аналитички јазици зборoредот има поголемо значење, но барем за македонскиот јазик можеме да зборуваме и за други елементи што придонесуваат за осигурување на информацијата во врска со синтаксичките функции на одделни членови на реченицата.

**314.** Како фактори што придонесуваат за осигурување на еднозначна информација во поглед на функцијата на реченичните членови, можеме да ги спомeнеме следниве:

- личноглаголската форма, со која ја конструираме реченицата, во најголем број случаи сама по себе дава информација за лицето и за бројот, а во извесни случаи - и за родот на подметот;

- согласувањето меѓу подметот и прирокот во лице, род и број;

- удвојувањето на директниот и на индиректниот објект со соодветните кратки личнозаменски форми, кај кои имаме разликување по род и по број;

- зборoредот; како неутрален може да се наведе редот: подмет --- прирок (со непреодни) и: подмет --- прирок --- директен објект (со преодни глаголи) (Зб. Голомб, 1965).

**315.** Има, меѓутоа, и еден фактор од особено значење при определувањето на функциите на одделните реченични членови: се работи за нашето искуство за светот што нè опкружува, за нашите

сознанија за тоа што е типично во него и како се изразува тоа во јазикот. На пример, сигурно нема да има дилеми во поглед на определувањето на директниот објект во реченицата: *Марија ја чиша книгаша,* но и во реченицата: *Книгаша ја чиша Марија,* а се чини ни во врска со примерите: *Волкош го изеде јагнешо,* и: *Јагнешо го изеде волкош.* Од друга страна, пак, во примерите од типот: *Никола го пофали Илија,* и: *Илија го пофали Никола,* мораме да му се обрнеме на зборoредот како решавачки фактор, зашто двајцата учесници во дејството можат да бидат и вршители и трпители. Според тоа, во вакви случаи подметот треба да биде во почетна позиција.

Сепак, дури и во вакви ситуации, под влијание на емпатијата, може да ни се случи да не го почитуваме горното правило (или препорака). Ова се случува во јазикот на печатот, каде што можеме да прочитаме: *Нашиош прешседашел го прими прешседашелош на украинскиош парламенш* (на пример) и за ситуација кога е нашиот претседател домаќин, и кога е гостин.

Л и т е р а т у р а:

- П. Баракова (1981)
- В. Барнетова и др. (1979)
- Ј. Бауер, М. Грепл (1968)
- Е. Бенвенист (1975)
- Л. Бирјулин, Е. Корди (1990)
- А. Бондарко (1990)
- Сн. Велковска (1993)
- В. Виња (1985)
- Г. Георгиевски (1985)
- Зб. Голомб (1965)
- Гортан -Горски - Пауш (1987)
- Г. Гуржанов (1988)
- Фр. Данеш и др. (1987)
- Т. Дешериева (1987)
- Зд. Дукат (1983)
- Бр. Енглунд (1977)
- М. Ивиќ (1987)
- О. Јесперсен (1970)
- Бл. Конески (1966)
- К. Конески (1973)
- Бл. Корубин (1990); (1992)
- Кр. Крејмер (1986)
- Р. Куирк и др. (1986)
- Џ. Лајонс (1977); (1979)
- Ј. Лопашов (1978)
- А. Мартине (1982)
- Е. В. Падучева (1990)
- И. Прањковиќ (1979)
- М. Риѓановиќ (1985)
- М. Самарџија (1986)
- Д. Сесар (1989)
- Љ. Спасов (1981)
- Л. Тениер (1966)
- З. Тополињска (1972)
- З. Тополињска, Б. Видоески (1984)
- Т. Треневски (1993)
- Р. Угринова-Скаловска (1960/61)

- Р. Усикова (1992)
- К. Фелешко (1968)
- Ч. Филмор (1972)
- С. Хам (1990)
- Ж. Цветковски (1988); (1990)
- Т. Цивјан (1979)
- Г. Цихун (1968); (1981)
- Е. Црвенковска (1986)
- И. Чашуле (1989)
- Н. Чомски (1965)

# КАРАКТЕРИСТИКИ НА СЛОЖЕНАТА РЕЧЕНИЦА

## Паратакса и хипотакса. Синдетон и асиндетон.

Поделба на сложените реченици.

**316. Сложената реченица** е третата синтаксичка единица со свои карактеристики. Основната карактеристика на оваа синтаксичка единица се состои во тоа што таа содржи најмалку две предикативни јадра, пред сè две автономни личноглаголски форми. Двете предикативни јадра носат содржини поврзани меѓу себе, а поставени во однос на **координација** и на **субординација** (в. т. 120.; 122.).

**Координацијата** е таков вид однос на два синтаксички члена (збороформи, групи, реченици) чии значења се наоѓаат во логички истореден однос (т.е. однос на елементи со иста вредност). Овој однос во сложената реченица се изразува со **паратакса** (истореденост).

**Субординацијата** ја третираме како однос на два синтаксички члена (збороформи, групи, реченици) од кои еден е зависен од другиот. Во рамките на сложената реченица овој однос се определува како **хипотакса** (подреденост). Зависниот член е подреден, а оној од кој зависи тој - надреден.

Б е л е ш к а: Термините **координација** и **субординација** од една страна и **паратакса** и **хипотакса** - од друга, се разликуваат по потеклото: првите - од латинскиот, а вторите - од грчкиот јазик, но се чини дека можеме да ги употребиме за разликување, од една страна - на наведените односи воопшто (пошироко) и - само во рамките на сложената реченица, од друга.

**317.** Хипотаксата се разликува од паратаксата и во формата и во односот меѓу членовите што ја создаваат сложената реченица, макар што логичките односи меѓу дејствата можат, кај некои типови сложени реченици од паратаксата и од хипотаксата многу да се доближат (в. понатаму, т. 321.). Општо земено, врската меѓу предикативните јадра во хипотаксичките единици можеме да ја окарактеризираме како неповратна (зашто има овде еден надреден/главен член и најмалку еден подреден/зависен член) и како потесна, поцврста отколку кај паратаксичките единици.

**318.** Врз основа на присуство или отсуство на сврзувачки средства во една сложена реченица, разликуваме **синдетон** (кога е реченицата со сврзници или сврзувачки зборови) и **асиндетон** (кога отсуствуваат сврзувачките средства). Синдетонските сложени реченици се далеку почести, а некои автори сметаат дека за асиндетон може да се зборува само во рамките на паратаксата. Всушност, асиндетонот како појава покажува колку е важна улогата на сврзувачките средства во синтаксата, затоа што се тие директни показатели не само на видот на односот меѓу двете содржини туку и на типот на сложената реченица. Во функција на специјализирани синтаксички средства со кои се сигнализира карактерот на односот меѓу дејствата и типот на реченицата - се јавуваат сврзниците и сврзувачките зборови. Веќе кажавме (в. т.: 104., 105., 118.) дека се сврзниците ограничени само на сврзувачката функција, а сврзувачките зборови покрај оваа, вршат и функција на членови на речениците во кои се јавуваат. Исто така кажавме (в.т. 104.) дека сврзниците на паратаксата стојат на границата меѓу двете дел-реченици што ги поврзуваат, а сврзниците и сврзувачките зборови на хипотаксата им припаѓаат на зависните дел-реченици. Сепак, треба да се каже дека сврзниците на паратаксата интонациски ѝ припаѓаат на втората дел-реченица, а во случаите на делење на двете дел-реченици (со пауза, со точка - на пример) - сврзникот оди со втората дел-реченица.

Ако ја посматраме сложената реченица сосем формално, можеме да кажеме дека е составена од (најмалку) две единици што личат на одделни реченици. Одделните реченици од кои е составена

една сложена реченица ги нарекуваме **дел-реченици**, зашто тие, влегувајќи во една целина од повисок ред, ја губат својата самостојност и воспоставуваат синтаксички однос меѓу себе. Тие веќе немаат сопствена интонација, а при градењето на сложената реченица претрпуваат промени во поглед на зборoредот.

**319.** Во класификацијата на сложените реченици во различни јазици и во различни граматики - постојат разлики. Се оди дури и дотаму сложените реченици да се делат според сврзниците во нив. Оваа класификација има свое оправдување со оглед на фактот дека со одделни сврзници можат да се изразат повеќе односи меѓу дел-речениците.

Во врска со зависносложените реченици одамна се забележало дека зависните дел-реченици во нив можат, наспрема главната дел-реченица, да функционираат како: именки, придавки, прилози, односно како: подмети, објекти, прилошки определби во речениците со едно предикативно јадро. Соодветно на овие сознанија се вршеле класификации што разликувале: **именски, придавски** итн. реченици, како и: **подметски, објектни, атрибутивни** итн. Сепак, се покажува дека наведените класификации не можат да се спроведат до крај, а во некои случаи доаѓа до непотребно расцепкување на некои типови сложени реченици (на пример, на релативните).

**320.** Класификацијата што се спроведува овде (инаку, се чини, најшироко прифатена во литературата за различни јазици) води сметка за основните значења на сврзниците како најграматикализирани средства за изразување на односите меѓу дел-речениците, но и за останатите елементи што ги сигнализираат семантичко-синтаксичките односи меѓу дејствата.

Во рамките на паратаксата се изделуваат три типа во чии рамки се забележува потесна врска меѓу дел-речениците; тоа се: **составните, спротивните** и **разделните.** Кај нив можеме да зборуваме за координација на две содржини што се или поврзани меѓу себе во време или во простор (па и врз основа на некој друг фактор), или се наоѓаат во спротивен однос, или пак претставуваат алтернатива едната на другата.

Покрај наведените, во нашата традиција се споменуваат и **исклучните** и **заклучните** независносложени реченици, кај кои имаме надоврзување на едната содржина на другата, така што во некои граматики тие се одделуваат во една група, т.н. **реченици настанати со нижење.**

Речениците на хипотаксата ги делиме на: **декларативни, релативни** и **прилошкоопределбени** (во кои спаѓаат: **временските, условните, причинските, последичните, целните, допусните** и **начинските**).

**321.** Ако се тргне од односот меѓу дејствата во двете делреченици што ја прават сложената, може да се забележи дека има услови различни типови сложени реченици да се добијат при изразување еден однос. Всушност, може да се заклучи дека има услови за појава на блискозначност (синонимија) меѓу одделните типови сложени реченици, а тоа што ги вклучуваме во одделни групи се должи на нивните формални белези. Ова може да се илустрира на два начина: 1. со проба во асиндетонските реченици да се употребат сврзници, и 2. со составување сложени реченици од две т.н. прости.

Примери со асиндетон:

а. наспрема: *Имаш здравје - сè имаш; немаш здравје - ништо немаш,* можеме да ги наведеме следните синдетонски сложени реченици: *Имаш здравје* ***и*** *сè имаш...*(составна независносложена реченица); ***Ако*** *имаш здравје - сè имаш...* (условна зависносложена); ***Кога*** *имаш здравје - сè имаш...* (временска зависносложена) и сл.

б. наспрема: *Вино точиме - вода пиеме,* можеме да ги наведеме следните синдетонски сложени реченици: *Вино точиме,* ***а*** *вода пиеме* (спротивна независносложена реченица); ***Иако*** *точиме вино, пиеме вода* (допусна зависносложена).

в. наспрема: *Умре старииот, падна од куќата дирекот,* можеме да ги наведеме речениците: ***Кога/Откако*** *умре старииот...* (временска зависносложена реченица); ***Бидејќи*** *умре старииот...* (причинска зависносложена); *Умре старииот* ***и*** *падна од куќата дирекот* (составна независносложена) итн.

Примери со составување одделни реченици:

- Од речениците: *Врне!* и: *Ќе земам чадор!,* можеме да ги направиме следните комбинации, чиј резултат ќе бидат сложени реченици:

а. *Врне* ***и/па*** *ќе земам чадор* (составна независносложена реченица);

б. ***Ако*** *врне, ќе земам чадор* (условна зависносложена);

в. ***Бидејќи*** *врне, ќе земам чадор* (причинска зависносложена);

г. ***Кога*** *врне, земам чадор* (временска зависносложена);

д. *Врне,* ***така што*** *ќе земам чадор* (последична зависносложена).

Ако ги негираме двете дејства: *Не врне. Не земам чадор,* ќе ги добиеме истите типови сложени реченици затоа што односот меѓу дејствата (заемна условеност, причина --- последица) не се менува. Меѓутоа, ако ставиме негација само во едната од речениците, ситуацијата се менува, на пример: *Врне. Не земам чадор.* Наспрема овие две реченици можеме да ги наведеме следните комбинации:

а. *Врне,* ***но /ама*** *не земам чадор* (спротивна независносложена);

б. ***Иако / макар шшо*** *врне, не земам чадор* (допусна зависносложена).

**322.** И еден површен преглед покажува дека на една страна се јавуваат: составните независносложени и условните, причинските, временските и последичните зависносложени реченици, а на друга - спротивните независносложени и допусните зависносложени. Според тоа, кај наведените групи реченици, без оглед на тоа дали ѝ припаѓаат на паратаксата или на хипотаксата, забележуваме елементи што ги сврзуваат, т.е. можеме да ги наречеме блискозначни.

Останатите типови сложени реченици стојат надвор од наведените групи и тоа од различни причини. На пример, разделните реченици претставуваат непосреден израз на логичкиот однос на дисјункција (и алтернација), а за релативните реченици треба да биде исполнет друг услов: во двете реченици да има еден елемент-член што се повторува, на пример: *Примив* ***едно ūисмо. Писмоūо/ūоа ūисмо/ūоа*** *ме зарадува.* Релативната реченица ќе гласи: *Примив* ***едно ūисмо шūо*** *ме зарадува.*

# ПАРАТАКСА

## А. Независносложени реченици со потесна врска меѓу дел-речениците

### 1. Составни (копулативни) независносложени реченици

**323.** Постои позната паралела меѓу сложените реченици во јазикот (во граматиката) и простите состави на судовите во логиката. Составните независносложени реченици (пред сè тие со сврзникот *и*) одговараат на составите наречени конјункции на

единство или согласување. Ова го илустрира логичкиот однос меѓу содржините што ги носат дел-речениците во рамките на составната независносложена. Нив пред сè ги врзува заедничката тема; тие можат да донесуваат составни елементи на една појава, на еден настан, или самостојни содржини што се надоврзуваат една на друга; се покажува дека најчесто имаме поврзување на дејствата во време: тие можат да бидат истовремени, паралелни, или пак да следуваат едноподруго; во вториот случај постои можност временскиот соодноc на дејствата да се збогати со причинско-последичен.

Во литературата се вели дека е, во принцип, можно преместување на дел-речениците кај овој тип независносложени, но со оглед на тоа дека има случаи во кои дејството на втората дел-реченица претставува последица на она во првата, можеме да кажеме дека има ограничувања во преместувањето.

**324.** Во рамките на синдетонските составни независносложени реченици во нашиот јазик ги среќаваме сврзниците: *и, ни(шу), йа, ша, не само шшо -- шуку и.*

Најчест и најобичен сврзник во составните реченици е *и.* Тој сврзува дел-реченици врз основа на нивната рамноправност и исторедност. Истовремено, *и* може да поврзува и содржини, односно дејства меѓу кои има и резултативно-последичен, но и спротивен однос.

Покрај сврзникот *и,* во нашиот јазик се јавува и партикула *и,* кај која доминира компонентата на нагласено потврдување, на пример: *Ќе кажеш **и** без да сакаш.*

Сврзникот *и* може да се јави еднаш без оглед на бројот на сврзаните дел-реченици, но може и да се повторува, и во тој случај зборуваме за **полисиндетон.** Сврзникот *и,* многукратно употребен, може да се повторува со сите дел-реченици освен со првата, на пример: *Ушре ќе сшанеме в зори **и** ќе шешаме йо кукише **и** ќе йееме.* Покрај тоа, имаме примери со повторено *и* и пред првата дел-реченица. Во такви случаи *и* стои на границата меѓу сврзник и партикула и таквите реченици ги вклучуваме во разделните.

**325.** Како резултат на обидот да ги систематизираме податоците во врска со независносложените реченици со сврзникот *и* во нашиот јазик, можеме да го наведеме следново:

- Сврзникот *и* може да врзува паралелни дејства и тоа еднократни или повторливи, на пример: *Гореше Крушово **и** свешеше како факел во нокйа; Ти ме йогледнуваше со своише очички **и** ми се насмевнуваше* итн.

- Дејствата можат да бидат последователни - еднократни и повторливи, на пример: *Митрејца ја потпре вратата, ја навали свиснатата снага врз потпирачот* ***и*** *ги впи очите во исчадените греди; Ќе влезеше брзо* ***и*** *ќе се поздравеше со сите* и сл.

- Во извесни случаи (кога имаме последователни дејства, но и во други) се создаваат услови за воспоставување причинско-последичен однос меѓу дејствата. Овој однос се докажува со проба во втората дел-реченица да се употреби анафорскиот прилог *затоа,* со кој ќе укажеме на тоа дека причината на дејството во втората дел-реченица се наоѓа во првата, на пример: *Тие не го поканија* ***и*** *тој се навреди (= Тие не го поканија* ***и затоа*** *тој се навреди); Светот е полн со злоба* ***и*** *слабите во него не ќе успеат (= Светот е полн со злоба* ***и затоа*** *слабите во него не ќе успеат).*

- Тематската поврзаност меѓу дел-речениците сврзани во една составна независносложена со *и* се покажува со повторување на одделни членови или со различни видови анафора, на пример: *Животот ми се* ***дарува и*** *јас треба* ***да дарувам; Завршуваше денот*** *некаде над* ***овошките и од тоа нивните*** *лисја се претвораа во рибји крлушки.*

- Временската сопоставеност на дејствата може и директно да се изрази со соодветни лексеми: ***Прво*** *беше смеењето на некоја наша жена* ***и потоа*** *некои наши мажи пцуеја.*

- Заедно со *и* во речениците можат да се јават и **лексички конкретизатори**, зборови или зборовни групи со кои се доточнува нијансата на односот меѓу дел-речениците. Конкретизаторите можат да бидат од следните видови:

а. да ја засилуваат составната врска: *и притоа; и уште; и кон тоа; и освен тоа* итн.

б. да го сигнализираат последичниот карактер на односот: *и затоа; и поради тоа, и следователно* итн.

в. да сигнализираат спротивен однос: *и сепак; и пак (= сепак): Нема немеам, слепа слепеам* ***и пак*** *не чинам.*

Во одречни реченици, како варијанта на *и+не* се јавува *ни,* односно *ниту,* најчесто придружени од засилувачката партикула *пак*, на пример: *Не му се мешам,* ***ни(ту) пак*** *му пречам.*

**326.** Сврзникот *па* го среќаваме најчесто:

- во примери во кои дејствата на дел-речениците се временски сопоставени, без оглед на тоа дали се еднократни или повторливи: *Темка се პометка долу,* ***па*** *отиде и таа на чардакот; Напати ќе земеше едно малечко столче и ќе појдеше со него во готварницата,* ***па*** *седнуваше.*

- На временската сопоставеност на дејствата може и експлицитно да се укаже: *Селаниѿе зборуваа за жолѿиоѿ облак,* ***ӣа ӣоѿоа*** *зборуваа за риболовоѿ; ...ӣровевоѿ ѓи расѿеруваше ...ѿешкиѿе мисли,* ***ӣа ӣак*** *ӣочнуваше собирањеѿо.*

- Сврзникот *ӣа* се јавува често и во реченици со причинско-последичен однос меѓу дел-речениците, при што може да се јави и анафорскиот причински прилог *заѿоа: Тие иѿалијански војници беа и добри ѓоѿвачи,* ***ӣа*** *нашиѿе жени од нив научија мноѓу нови манџи; Акценѿоѿ на инѿересирањеѿо на современиѿе македонски ӣоеѿи ӣаѓа несомнено врз лирскаѿа ӣоезија,* ***ӣа заѿоа*** *во неа имаме и најѓолема обилносѿ на ӣримери.*

- Наспрема *и,* сврзникот *ӣа* почесто се јавува во реченици со спротивен однос меѓу дејствата, при што се јавува придружен од *сеӣак,* односно *ӣак* (со исто значење), кои се изразувачи на противставеноста: *Снеѓови ушѿе немаше,* ***ӣа сеӣак*** *ӣодноkѿичави сѿудови се вовлекоа во куќиѿе.*

- Одделно ќе споменеме две конструкции што се од несомнено литературно потекло, и тоа:

а. *ѿреба да... -- ӣа да...:* ***Треба да*** *се имааѿ челични нерви,* ***ӣа да*** *се издржи жесѿокаѿа сила на месечинаѿа.* Ваквите реченици се надоврзуваат на оние со причинско-последичен однос.

б. *не ѿреба да... -- ӣа да...:* ***Не ѿребаше да*** *се биде ӣрониклив,* ***ӣа да*** *се забележи дека ѿоа ѝ е лажен израз.* Ваквите реченици можат да се интерпретираат со допусни.

Примерите под а. и б. имаат свои паралели претставени со нецелни *за да-* реченици (в. т. 382.).

**327.** Сврзникот *ѿа* го среќаваме:

- во реченици во кои имаме набројување, редење на дејства; ако се повеќе - *ѿа* се јавува меѓу последните две: *Нему му беше важно да ја сврши рабоѿаѿа, да ја земе Неда,* ***ѿа*** *за друѓо ништо не мислеше.*

- во реченици со причинско-последичен однос, често придружено со *заѿоа: Го нашле со ӣалецоѿ од деснаѿа ноѓа в усѿа,* ***ѿа*** *не можеле во ковчеѓоѿ мрѿовечки да ѓо сѿокмаѿ; Тоа ѝ беше ӣрвиоѿ бакнеж и ѿраеше сè ушѿе,* ***ѿа заѿоа*** *не можеше да сӣие.* Во рамките на овој однос се забележуваат паралелни структури со последичните зависносложени реченици: *Друѓиѿе селани имаа* ***ѿолку*** *мноѓу ӣиљачки,* ***ѿа*** *ѓи ӣреӣродаваа во друѓиѿе села* (в. т. 378 д.).

**328.** На крајот ќе го наведеме сложениот сврзнички состав *не само шѿо -- ѿуку и.* Како што е познато, *ѿуку* во нашиот јазик претставува спротивен сврзник, но овде, со негацијата што се јавува

во првиот дел на сврзничкиот состав, се добива позитивно значење (в. и т. 188.), при што секоја дел-реченица се изделува и се истакнува, со тоа што втората го носи тежиштето на информацијата, претставувајќи го врвот на една градација. Затоа се во некои граматики овие реченици наречени **градациско-составни.** Покрај *туку,* во рамките на овој сврзнички состав ги среќаваме и другите спротивни сврзници: *но, ами, ама.* Примери: *Таа **не само што** ме мрази **туку и** ме презира; **Не само што** ќе чукам **ами и** ќе викам.*

Правописна б е л е ш к а: Според Правописот на македонскиот литературен јазик (Скопје, 1979), пред *и*, по правило, не се пишува запирка. Пред *па* и *та* - по правило - се пишува запирка, а во рамките на сврзничкиот состав *не само што -- туку/ами/но/ама и* - не се пишува запирка пред *туку/ами/но/ама.*

## 2. **Спротивни (адверсативни) независносложени реченици**

**329.** На спротивните независносложени реченици, во логиката им одговараат два вида конјункции: конјункција/ единство на различното (со сврзникот *а*) и конјункција на спротивното (со сврзникот *но*). И само врз основа на оваа споредба со конјункциите, може да се заклучи дека спротивните независносложени реченици не се наполно хомогена група - наспрема спротивните во потесна смисла, т.е. оние реченици во кои се среќаваме со различни видови семантичка опозиција, со одрекување на очекуваното или со замена, односно надоместување (компензација) - се јавуваат речениците со сврзникот *а.* Кај овие реченици, спротивниот однос меѓу дел-речениците претставува само една разновидност, која и не е најкарактеристична.

**330.** На речениците со сврзникот *а* не им одговара наполно терминот **спротивни**, затоа што меѓу дел-речениците сврзани со него се воспоставуваат различни односи, кои можеме да ги определиме како односи на: **надоврзување, сопоставување** и **противставување.**

**331.** Во рамките на односот на **надоврзување** можеме да ги наведеме следните разновидности:

а. Со втората дел-реченица се воведува еден вид дополнителен коментар, често со општо значење: *Во споменитe се гледаше себеси излагана, **а** никому не му е мило да се присеќава како бил излаган.*

б. Во втората дел-реченица имаме показна заменка (*тоа*) употребена анафорски како знак за целосно опфаќање на содржината на претходната реченица. Имаме, значи, случај на т.н. **просентенцијализација**, која во инаков вид се среќава во релативните реченици, и тоа во **релативното надоврзување** (в. т. 351). Сите реченици со сврзникот *а* од овој вид можат да се претворат во релативни со релативно надоврзување: *Милка излезе на улица не водејќи сметка за својот изглед,* ***а тоа*** *многу ретко ѝ се случуваше.* Истата реченица, како релативно надоврзување, ќе гласи: *Милка излезе на улица не водејќи сметка...,* ***што*** *многу ретко ѝ се случуваше.*

в. Во втората дел-реченица среќаваме анафорски заменки што се однесуваат на именски групи од првата дел-реченица: *Во секое убаво присутна е смртта,* ***а таа*** *е само една тотална совршеност.* Во литературата ваквите примери се наведуваат во врска со појавата наречена **прономинализација.**

И овде можеме да направиме релативна реченица - нерестриктивна (в.т. 355.): *Во секое убаво присутна е смртта,* ***која*** *е само една тотална совршеност.*

г. Една иста именска група се повторува во двете дел-реченици: *Овде има* ***страст, а страста*** *е вдахновение; Црквата беше* ***рид од тули, а под ридот*** *лежеа жената и децата.* Со оглед на фактот дека е овде исполнет условот за создавање релативна реченица (појава на еден ист член во двете реченици) и овие реченици можеме да ги оформиме како релативни, на пример: *Овде има страст,* ***која*** *е вдахновение; Црквата беше рид од тули,* ***под кој / каде што*** *лежеа жената и децата.*

**332. Сопоставувањето** на дејствата во речениците со сврзникот *а* може да се врши врз основа на повеќе фактори:

а. Повеќе дејства се сопоставуваат врз основа на вршителите: *Луѓето зинаа, милиционерите одобрија со глава,* ***а*** *човекот со лопата издивна; Зурлите улаво пиштеа,* ***а*** *тапаните биеја одмерено и тапо.*

б. Наспоредни дејства можат да му се припишуваат и на еден вршител: *...едната рака панично ја фрли во посока на туѓенката,* ***а*** *со другата ја затна устата.*

в. Сопоставувањето може да се врши и врз основа на временски соодност, или пак врз основа на местата на вршење на дејствата; во овие случаи се среќаваме и со соодветни лексички конкретизатори: ***Сега*** *ќе спијам,* ***а утре*** *ќе се обидам да решам и да сфатам сѐ;*

***Овде** се главните, **а потоа некаде** се вкрстуваат локалните возови.*

**333.** Со примерите во кои се изразува **противставување,** се оправдува вклучувањето на сврзникот *а* во рамките на спротивните сврзници во нашиот јазик. Овде ги забележуваме, главно, следните разновидности:

а. Целокупните содржини се наоѓаат во семантичка опозиција: *Собата ја разладуваше ветарче од Дрим, **а** Калина ја бришеше потта од челото.*

б. Одделни делови, зборови, се наоѓаат во семантичка опозиција: *Тој сака **да насмее, а расплакува.***

в. Спротивниот однос меѓу дел-речениците може да се изрази со негација во рамките на втората дел-реченица. Со негацијата се одрекува токму она дејство што може да се смета како логична последица на дејството на првата: ***Се гледаа** со широко отворени очи, **а не се вигаваа.***

г. Проблем за себе претставуваат примерите со негација во првата дел-реченица. Нив би можеле да ги поделиме во две групи. Во едната од нив имаме спротивен однос базиран на одрекување на очекуваното: *Никогаш пустина не сум видел, **а знам:** пустина носам; Тие во ништо не личат, **а сепак** се пријатели.* Како што се гледа, во оваа група, како и кај примерите под в., може да се јави партикулата *сепак.*

За втората група можеме да ја наведеме формулата: *не (важи) А, туку (важи) Б:* со негацијата се одрекува несоодветната претпоставка, а со втората дел-реченица се дава и се нагласува точната верзија на настанот (според говорителот): ***Не викнав, а вреснав** од болка; **Не** мислев на себе, **а децата** беа во моите мисли.*

На крајот, ќе кажеме дека сврзникот *а* може да биде заменет во рамките на противставувањето и тоа со некој од останатите спротивни сврзници, на пример: *но, туку.* Меѓутоа, тој е незаменлив при надоврзувањето и при сопоставувањето.

**334.** Во врска со спротивните независносложени реченици со сите останати спротивни сврзници (*но, ама, туку, ами, меѓутоа*), може да се каже дека различните нијанси на спротивност се изразуваат:

- со употреба на одделни сврзници;

- со лексички конкретизатори (*сепак, затоа пак, притоа, исто така, и, барем, истовремено* итн.);

- со присуство или отсуство на негацијата во двете дел-реченици. Кога отсуствува негација во двете дел-реченици (т.е. кога

имаме две потврдни дејства), тогаш е јасно дека се содржините противставени, или пак имаме членови-антоними. Истото важи и за случаите со негација во двете дел-реченици, само што со нив се негира нешто што се смета за обично или очекувано.

Поинтересни се случаите со негација само во едната од двете дел-реченици: во нив негацијата претставува средство за противставување - значи, свртена е навнатре - важна е за самата сложена реченица, за разлика од гореспоменатите случаи со негација во двете дел-реченици, каде што е свртена нанадвор од реченицата, накај контекстот и накај надворешнојазичната дејствителност.

Се покажува дека некои сврзници почесто се јавуваат во рамките на одделни комбинации.

**335.** Така, сврзникот *но* (основен спротивен сврзник карактеристичен за стандардниот јазик) и *ама* (кој на исказот му придава разговорен белег) најчесто се јавуваат во реченици во кои двете дејства се во потврдна форма (на пример: ***Заеднички** веруваме во **извесни зборови, но** секој **одделно значење им** придава; Живоѿоѿ е навистина **краѿок, но** човек секоїаш **има време** да се покаже каков е; Ќе имаме **едно ïолемо земјоѿресение, ама** ќе даде боï **ќе исѿливаме***), како и во реченици во кои се одрекува второто дејство (на пример: ***Знаеше да ѿлива, но не** можеше да се одржи **долïо** на водаѿа; ...си здодеваа, се сакаа, се мразеа, **ама не** можеа едни без друïи; Тој сакаше да ѿоразïовара со нив, **ама не** знаеше како да ѿочне*). Како синонимно на *но* и на *ама* се јавува *само (шѿо)*: *Мноïу ïо убедувавме, **само (шѿо)** никако не сакаше да ѿрифаѿи* (в. т. 347.).

Б е л е ш к а: Во разговорниот јазик денес, без оглед на дијалектната припадност на македонските родени говорители, како еквивалент на *но* и *ама* се јавува сврзникот *али* преземен од српскиот односно од хрватскиот јазик. Широката употреба на овој сврзник го оправдува неговото споменување овде, но не може да служи како аргумент за негово прифаќање во системот на сврзниците на македонскиот јазик.

**336.** Како блискозначни се јавуваат сврзниците *ѿуку* и *ами*, кои, во најголем број случаи се среќаваат во примери во кои се одрекува вистинитоста на еден факт, на едно дејство и сл. (во рамките на првата дел-реченица), а со втората дел-реченица се донесува фактот, дејството и сл. што важи: *не А, ѿуку/ами Б*, на пример: *Бојан **не** ѿееше, **ѿуку** се закануваше; **Не** се луѿам, **ѿуку** ѿи кажувам; Сеïа Соколе ïледа дека **не** сака ѿелоѿо, **ами** душаѿа е ѿаа шѿо сака.*

Б е л е ш к а: Паралелно со *али*, во разговорниот јазик денес се употребува и еден еквивалент на сврзниците *шуку* и *ами* -- *него*, исто така преземен од српскиот односно хрватскиот јазик.

**337.** Одделно место во рамките на спротивните сврзници му припаѓа на *меѓутоа*, пред сè затоа што далеку почесто се употребува како партикула со која се воведува содржина спротивна на претходната, или пак нови, инакви факти. Покрај тоа, *меѓутоа*, освен кај некои автори, скоро и не се јавува во јазикот на уметничката литература, но затоа пак се среќава често во публицистичкиот и во научниот стил. Практично, *меѓутоа* никогаш не е ослободено од функцијата на партикула и најчесто се јавува зад пауза - точка. Во врска со ова, кога е употребено *меѓутоа* во рамките на една сложена реченица, говорителите понекогаш како да чувствуваат потреба пред него да употребат посигурно сврзувачко средство, па затоа се среќаваме со примери во кои заедно се употребуваат *меѓутоа* и *но*, на пример: *Ние го информиравме за закажаниот разговор,* ***но меѓутоа*** *тој не можеше да ни се приклучи.* Во рамките на точка 12, употребата на *но* и *меѓутоа* ја окарактеризиравме како пример за експлицитна лексичка редунданција.

Примери со *меѓутоа: Тој си спомнуваше за минатите денови,* ***меѓутоа*** *девојките го враќаа во стварноста; Тоа не беше блескав говор,* ***меѓутоа*** *на тоа и не обрнувавме внимание; Гостите се обидуваа да го изедначат резултатот,* ***меѓутоа*** *голманот Мазаров добро интервенираше.*

Правописна б е л е ш к а: По правило, пред сите спротивни сврзници се пишува запирка.

**338.** Неколку хипотаксички сврзувачки средства се јавуваат во контексти (сложени реченици) соодветни за спротивните сврзници, но пред сè за сврзникот *а* и тоа кога не е употребен за поврзување спротивни содржини. Овде ги среќаваме:

а. Сврзникот *додека* во рамките на временските зависносложени реченици (негова примарна служба) изразува истовременост на дејствата во главната и во зависната дел-реченица. Во рамките на спротивните реченици *додека* се јавува како синоним на *а* и може да поврзува со сопоставување, надоврзување, па и противставување. Оваа употреба на *додека* може да се објасни со временското сопоставување на две дејства, а се смета за карактеристика на стандардниот јазик. Во далеку поголем број случаи, дел-реченицата со *додека* се јавува со втората дел-реченица, но токму во врска со

примарната служба на *додека* како временски сврзник, има и примери кога е овој сврзник употребен со првата дел-реченица. Примери: *Босилокот се вовира остро, ја корне и растресува душата,* ***додека*** *шебојот гали, опива, слади, тера на дремка сладосна; Поемата се состои од четири дела, од кои најголем е третиот дел,* ***додека*** *четвртиот опфаќа само седум стиха;* ***Додека*** *во првите пет раскази ги гледаме деталите од предвоениот живот на Скопје, во втората група од шест раскази се соочуваме со лугето од НОБ.*

б. Предлогот *место/наместо* може да се јави со *да* или со *што (место да; наместо да; место што; наместо што)* и тоа во сложени реченици во кои во првата се одрекува вистинитоста, важењето на едно дејство, а во втората, во случајов - главна дел-реченица, се наведува дејството што важи. Специфичноста е овде во значењето на предлогот *(на)место,* кој во потврден исказ означува одрекување, изземање на онаа именска група со која се јавува: *Место мене отиде Марко.* Варијантата со *(на)место да* во овие реченици донесува неизвршени (но можеби препорачливи ) дејства, како во следниве примери: ***Наместо да*** *се грижи за иднината на самиот "Танец", тој свесно внесува раздор меѓу нас; Тие,* ***наместо да*** *соработуваат, си конкурираат меѓу себе.* Наспрема ваквите реченици можеме да наведеме спротивни независносложени од типот: *не А, туку Б (Тој не се грижи за иднината на "Танец", туку внесува...; Тие не соработуваат, туку си конкурираат).* Варијантата со *(на)место што* донесува извршени (но можеби непрепорачливи) дејства, на пример: ***Место што*** *седиш дома по цел ден, треба да излезеш, да прошеташ.* За вакви примери можеме да ја предложиме следната интерпретација: 'Не е добро што седиш дома по цел ден, туку треба да излезеш...'

в. Сврзникот *ако* претставува главно сврзувачко средство во условните зависносложени реченици, но во стандардниот јазик среќаваме и такви навидум условни зависносложени реченици што се блискозначни со речениците со сврзникот *а* во кои се врши сопоставување: ***Ако*** *беше до пред неколку години откупот главна дејноста на задругата, оваа година таа се занимава и со производство на ран зеленчук* (в. т. 393.).

**339.** Како асиндетонски спротивни независносложени реченици можеме да ги сметаме сите оние кај кои ќе констатираме извесна спротивност меѓу дел-речениците, како и сопоставување: *Младите не сакаат војна, тие сакаат мир и услови за работа; Работникот е смртен, работата е вечна.*

## 3. **Разделни (дисјунктивни) независносложени реченици**

**340.** Во рамките на **разделните независносложени реченици** прво ги вклучуваме речениците со сврзникот *или,* кој во логиката се третира како непосреден изразител на простиот состав на судови наречен дисјункција.

Како одделна група разделни независносложени реченици ќе ги разгледаме оние што се јавуваат со повторени сврзници, и тоа почнувајќи од првата дел-реченица: *или-или; било-било; и-и; ни-ни; шу-шу* итн. Повторените дисјунктивни сврзници се одликуваат со нагласување при изговорот, поради што некои автори сметаат дека е кај нив присутна и функцијата на партикули за засилување.

### Разделни реченици со *или*

**341.** Реченициите со сврзникот *или* можеме да ги наречеме и **алтернативни**, затоа што со овој сврзник воведуваме алтернатива или втора можност. Алтернативата, пак, може да биде сфатена на два начина:

1. како логичка дисјункција, логичко делење, т.е. *А или Б,* значи: или А или Б, при што се исклучува нивното истовремено појавување или одвивање;

2. како логичка сума, т.е. *А или Б* значи: или А или Б, или А и Б.

Врз основа на ова и ја вршиме поделбата на реченициите со *или* на две групи:

**342.** 1. Реченици базирани на логичка дисјункција:

- Двете дел-реченици донесуваат дејства што се исклучуваат заемно затоа што си противречат: *Ќе прифаат* ***или*** *ќе одбијаш; Ќе се предадеме* ***или*** *ќе се бориме до смрш.* Во случаите кога треба во втората дел-реченица да се негира дејството од првата, често доаѓа до елипса на личноглаголската форма: *Тој го има правошо да продаде* ***или не.***

- Двете дел-реченици донесуваат дејства што се исклучуваат на временски план: *Тој се заслушуваше во звуциште што стивнуваа* ***или*** *се разгоруваа.*

- Сврзникот *или* се јавува во рамките на директни (в. т. 184.) и индиректни прашања, кои ги нарекуваме алтернативни и за кои рековме дека можат да бидат од два вида: а. кога дејството воведено со *или* претставува негација на претходното, и б. кога со *или* се воведува ново дејство како алтернатива на првото. Во првата дел-реченица можат да се јават прашални партикули (*дали, ли* и сл.), а може да се работи и за нулто прашање. Примери: *Сме едно* ***или*** *не сме...; Го сожалуваат ли лугето* ***или*** *го мразат?; Од оваа позиција му зависи* ***дали*** *ќе го забележи желаниот успех* ***или*** *ќе биде пак изоставен.*

- Покрај горните, како модално обележени ги сметаме и речениците со заповеден начин во првата дел-реченица. Нив можеме да ги наречеме **алтернативно-мотивирачки.** Во втората дел-реченица во нивни рамки, со идно време или со сегашно време употребено со значење на идност, се укажува на последиците до кои ќе дојде ако не се исполни дејството изразено со заповедниот начин. Видлива е нијансата на каузалност (в. т. 373.) што го карактеризира односот меѓу двете дел-реченици. Според тоа, овие реченици стојат на границата меѓу паратаксата и хипотаксата. Пример: *Не застанувај меѓу мене и предметот на мојата лутина,* ***или*** *ќе те здробам одејќи накај него.*

- Релативно најголем е бројот на примерите во кои во втората дел-реченица се воведува дејство што е поверојатно, во поголема согласност со дејствителноста (според говорителот): *Возрасните тоа не го забележаа,* ***или*** *не сакаа да го забележат; Доверчив народ беа тие француски војници,* ***или*** *беа уморни од војување.*

**343.** 2. Реченици базирани на логичка сума:

- Овде прво ќе ги споменеме примерите во кои станува збор за различни дејства што се одвиваат истовремено, но не се исклучуваат затоа што им се припишуваат на различни вршители: *Некои од нив се расоблекле - крпеа алишта* ***или*** *се поштеа на сонцето; Тие лежеа под сенките,* ***или*** *шетаа во круг.*

- Кога врзува именски групи, сврзникот *или* може да воведе алтернатива (и тоа се случува почесто), но исто така и второ име на еден ист предмет или едно исто лице (в.т. 252.). Во рамките на разделните сложени реченици, ваквото *или* воведува иста содржина кажана на инаков начин и овој сврзник може да се замени со: *т.е.* или со: *односно: И се сети: секој што сака да раскажува, сака да употребува големи бројки,* ***или*** *секој што е болен од болеста*

*раскажување, не може да не уйотребува големи бројки; Филозофијата сè йовеќе ја губи задачата да ни даде йоглед на свеtот* ***или****, йоинаку речено, tаа е сè йомалку йоtрага на човекоt йо космичкиоt ум.*

Сврзникот *или*, како и другите сврзници на паратаксата, се јавува со лексички конкретизатори: *йак, можеби, йоtочно, йодобро, барем* и сл.

## Разделни реченици со повторени сврзници

**344.** Прва општа карактеристика на **повторените разделни (дисјунктивни) сврзници** е фактот дека се јавуваат пред секој елемент што го сврзуваат - тоа можат да бидат и одделни реченични членови, но овде нè интересираат само примерите со поврзани делреченици. При изговорот, овие сврзници се, по правило, акцентирани. Од нивното појавување пред секој член и од нивниот самостоен акцент произлегува нивната разделувачка служба - тие ги изделуваат елементите што ги сврзуваат и секој елемент одделно го истакнуваат.

**345.** Врз основа на сврзниците, овие реченици можеме да ги поделиме на следните групи:

1. Во првата група главен сврзник е *или-или*. Блискозначни со него се: *било-било* (и: *било-или*) и *ја-ја*. Повторениот сврзник *ја-ја* му придава на изразот народен (па и архаичен) белег. Примери: ***Или*** *јас сум многу глуйав* ***или*** *tи си многу умна;* ***Било*** *бегааt од училиштеtе,* ***било*** *домашниtе ги задржуваат;* ***Ја*** *го куйувам,* ***ја*** *ќе умрам.*

2. За нагласување на наизменично вршење на дејствата ги употребуваме сврзниците: *де-де; tу-tу; час-час.* Примери: *Нивниtе фамилии* ***де*** *беа закарани,* ***де*** *се миреа;* ***Ту*** *нагло се йовлекуваше,* ***tу*** *дрско нaйaѓaшe; Плашлива гордосt* ***час*** *ѝ го сtегаше,* ***час*** *ѝ го оtйушташе срцето.*

3. Во одделна група ги вклучуваме: *и-и* и блискозначното *ем-ем* (карактеристично за народниот јазик), како и негираните варијанти: *ни(tу)-ни(tу).* Примери: ***И*** *Темелка ќе го најдеме* ***и*** *снага ќе сtойлиме; ...****ем*** *разбираш,* ***ем*** *се збунуваш некако...;* ***Ни*** *tрага му видовме* ***ни*** *глас му чувме; Тој мене* ***ниtу*** *ме йраша,* ***ниtу*** *ме слуша.*

4. Одделно ги споменуваме сврзниците: *а-а* и *ај-ај,* карактеристични за народниот јазик.

*А-а* се јавува пред сè во реченици со временско сопоставување на дејствата (всушност, во народниот јазик се употребува временски сврзник *а,* блискозначен на *шшом: **А/Шшом** влезе, се развика*). Повторениот сврзник *а-а* се употребува во реченици од типот: ***А** легна, **а** засйа* (= 'Штом легна, веднаш заспа').

*А-а*, покрај тоа, се јавува и во реченици од типот: ***А** си зел, **а** си дал* (= 'Дали си зел или си дал - сеедно').

Повторениот сврзник *ај-ај* ќе го претставиме со примерот: ***Ај** без йари си бил, **ај** без ум си бил*, за кој можеме да ги наведеме следните интерпретации: а. 'Дали си без пари или без ум - сеедно е'; б. 'Кога немаш пари, (како да) немаш ни ум'; в. 'Ако немаш пари, (како да) немаш ни ум'.

Правописна б е л е ш к а: Пред разделните сврзници, по правило, не се пишува запирка, освен кога се особено нагласени, или кога се работи за подолги реченици.

## Б. Независносложени реченици добиени со нижење на дел-речениците

**346.** Како што одбележавме во т. 320, како подтип во рамките на паратаксата ги споменуваме, по традиција, **исклучните** и **заклучните независносложени реченици.** Врската меѓу дел-речениците во рамките на овој подтип е полабава: станува збор за еден вид надоврзување на една содржина на друга, на едно дејство на друго. Исклучните и заклучните независносложени реченици им ги должат своите имиња на значењата на сврзувачките средства во нив.

**347.** Во рамките на **исклучните (ексклузивни) реченици** (одделни автори ги вклучуваат во спротивните независносложени) ги среќаваме следните сврзувачки средства: *само, само шшо, освен шшо, единсшвено, единсшвено шшо.* Примери: *Сè е во ред, **само шшо** се разболе Марко; Нишшо не му сшорив, **освен шшо** му го кажав моешо мислење.*

*Само* може да функционира како: **прилог** (на пр.: *Учениците **само** го йрашуваа)* и **партикула,** како и *единсшвено* (на пр.: ***Само/единсшвено** ши си го видел*). Како сврзувачко средство на дел-

реченици, *само* и *само шӣо,* како и *само да* може да се јави во реченици со различни односи меѓу дејствата, на пример:

- *Учи,* ***само (шӣо)*** *не може да научи* (спротивна независносложена реченица);

- ***Са́мо шӣо*** *влезе, сиӣе сӣанаа* (временска зависносложена);

- ***Са́мо да*** *влезе, сиӣе ќе сӣанаӣ* (условна зависносложена).

**348.** Во рамките на **заклучните (конклузивни) независносложени реченици** (одделни автори ги вклучуваат во составните независносложени) како сврзувачки средства се јавуваат модални зборови со кои се врши извесно сумирање, се изведува извесен заклучок, на пример: *значи, веројаӣно, сиӷурно* и сл. Пример: *Го ӷледам насмеан, значи сѐ е во ред.*

Правописна б е л е ш к а: И заклучните и исклучните реченици се одделуваат со запирка.

## ХИПОТАКСА

**349.** Во рамките на хипотаксата, т.е. на зависносложените реченици, среќаваме најмалку по една **главна** и една **зависна делреченица.** Главната се одликува со тоа што може да стои и сама, а освен тоа, ако се обидеме зависносложената реченица да ја претвориме во прашална (*да/не*-прашање), прашалната партикула ќе се однесува на главната дел-реченица, на пример: *Ако дојдеш, ќе се видиме* -- ***Дали*** *ќе се видиме ако дојдеш?*

Во синдетонските зависносложени реченици зависната делреченица ја препознаваме по присуството на **сврзникот** или **сврзувачкиот збор:** како што споменавме во разделот за синтаксичките средства, сврзниците и сврзувачките зборови на хипотаксата претставуваат составен дел на зависните дел-реченици и, при евентуална промена на местата на дел-речениците, одат заедно со зависната: ***Коӷа*** *ќе дојдеш, ќе зборуваме* --- *Ќе зборуваме* ***коӷа*** *ќе дојдеш.*

Во асиндетонските реченици информацијата не е еднозначна, на пример наспрема: *Не дојдов - бев болен,* можеме да ги наведеме речениците: *Не дојдов бидејќи бев болен; Бев болен, ӣака шӣо не дојдов.*

Правописна б е л е ш к а: Во врска со зависносложените реченици кај кои постои можност зависната и главната да си ги менуваат местата, како општо правило важи тоа дека запирка се става меѓу дел-речениците кога е зависната во препозиција, на пример:

(1а) *Марко не дојде* ***иако*** *г̄о п̄оканивме.*

(1б) ***Иако*** *г̄о п̄оканивме, Марко не дојде.*

(2а) *Марко не дојде* ***зат̄оа шт̄о*** *беше болен.*

(2б) ***Зат̄оа шт̄о*** *беше болен, Марко не дојде.*

Преминуваме кон одделно разгледување на типовите зависносложени реченици, и тоа: **релативни, декларативни** и **прилошкоопределбени.**

## 1. Релативни (односни) зависносложени реченици

**350.** Во некои граматики (на различни јазици) релативизацијата се третира на нивото на именската група, што има основа барем за некои видови релативни реченици (в. т. 161.-162.; 164.-168.). Овде ги изучуваме **релативните (односните) реченици** како (зависно)сложени почитувајќи го правилото дека синтаксичка единица што има две предикативни јадра е сложена реченица, а освен тоа, ваквиот третман ни овозможува да ги разгледаме заедно сите разновидности на релативните реченици во нашиот јазик.

Релативните зависносложени реченици се карактеризираат со тоа што во нив како сврзувачки средства се јавуваат **релативните сврзувачки зборови** и тоа:

- **релативните заменки:** *шт̄о, кој/којшт̄о; чиј/чијшт̄о;*
- **релативните заменски придавки:** *каков шт̄о; колкав шт̄о;*
- **релативните заменски прилози:** *каде шт̄о; ког̄а; како шт̄о; колку шт̄о.*

**Релативизацијата** претставува чисто граматичка - синтаксичка појава и за неа не е на прв план односот меѓу двете дејства (дали се тие, на пример, заемно условени или си противречат и сл.), туку исполнувањето на еден друг услов: во двете дел-реченици да има еден заеднички елемент, кој во зависната ќе биде застапен со релативен сврзувачки збор и тоа како центар или како определба на центар на релативна именска група, или пак како нејзин еквивалент.

Пред да преминеме на разгледување на типовите релативни реченици, ќе се задржиме на две појави на релативизација, појави

што отстапуваат од она што може да се нарече типична релативна реченица, а имено: релативното надоврзување и релативните реченици со зависната во препозиција.

### Релативно надоврзување

**351.** Релативното надоврзување (или: **реченична релативизација**) претставува еден вид просентенцијализација (кога со анафорска заменка ја опфаќаме содржината на целата претходна реченица) и се карактеризира со тоа што релативниот сврзувачки збор (овде се јавуваат *шӣо* и *кое/коешӣо*) се однесува на главната дел-реченица во целост (в.т. 162., 331). Примери: *Иѓраме ӣойка и ловиме риби,* ***за шӣо*** *немаме доволно сӣрӣливосӣ; Дозволил да му се урне скаӣ објекӣ,* ***ӣри кое*** *заѓинале двајца рабоӣници.*

Овде треба уште еднаш да се нагласи дека релативното *шӣо* при релативното надоврзување може да се врзе со сите предлози, значи мож̂е да врши секакви функции во рамките на зависната дел-реченица, така што му конкурира на *кое/коешӣо* и може секаде да го замени.

Во зависност од значењето на предлогот и од тоа како е тој употребен (со примарното или со некое друго значење), релативното надоврзување може да се третира како пример за развивање или за преобразување (трансформација) на одделни реченични членови или зависносложени реченици, на пример:

(1а) *Тој секоѓаш сака да ӣомоѓне,* ***ӣоради шӣо*** *сиӣе ѓо ӣочиӣуваме* (релативно надоврзување).

(1б) ***Бидејќи*** *сака ӣој секоѓаш да ӣомоѓне, сиӣе ѓо ӣочиӣуваме* (причинска зависносложена реченица).

(2а) *Секуле ӣоѓаш беше ранеӣ во ноѓаӣа,* ***од кое*** *осӣана накуц* (релативно надоврзување).

(2б) *Секуле ӣоѓаш беше ранеӣ во ноѓаӣа,* ***ӣака шӣо*** *осӣана накуц* (последична зависносложена реченица).

### Релативни реченици со зависната во препозиција

**352.** Ќе почнеме со неколку примери: ***Кој*** ***ѓо*** *носи ӣовароӣ, ӣој му ја знае ӣежинаӣа;* ***Шӣо*** *сакаш, ӣоа ӣи се слуша;* ***Каде шӣо*** *владее лаѓаӣа, не ӣреба висӣина* и сл.

Од страна на некои автори (за различни јазици) ваквите примери се третираат како асиндетонски условни зависносложени, но превладува мислењето дека се работи за постар тип релативно врзување, макар што е јасен условно-последичниот однос меѓу дел-речениците. За структурата на овие реченици може да се каже дека зависната дел-реченица во нив го зафаќа местото на оној дел од главната што се релативизира, на пример: *Кој го носи товарот (= "товароносителот")* -- функција на подмет.

Денес, наспрема наведените реченици, пообични се следниве: *Тој што го носи товарот - му ја знае тежината; Тоа што го сакаш - ти се слуша; Таму каде што владее лагата - не треба вистина.*

## Поделба на релативните зависносложени реченици

**353.** Во зависност од тоа на која основа се врши релативизацијата, односно што се релативизира, разликуваме: **индивидуализирачки, квалификативни** и **компаративни (споредбени)** релативни реченици. Врз основа на односот што се воспоставува меѓу релативизираниот дел на главната дел-реченица и релативниот сврзувачки збор (в. т. 161 - 168), сите наведени типови релативни реченици натаму се делат на **рестриктивни** и **нерестриктивни.**

### Индивидуализирачки релативни зависносложени реченици

**354.** Индивидуализацијата се постигнува со соодветните показни заменки, употребени самостојно или со именки-центри на именските групи, како и со именски групи со членската морфема *-от* (макар што ни другите две членски морфеми не можеме да ги исклучиме), и со показни заменски прилози, потоа: со личните заменки и со сопствените имиња, или конкретно:

а. *тоа / она --- што / кое / коешто*, на пример: ***Го** запомнив **тоа што** ми го кажа; **Тоа со што** ме одушевивте е Вашето внимание; **Она поради што** Ве ценам е Вашата добрина* и сл. Како што може веднаш да се забележи, овде го имаме вториот случај во

нашиот јазик, релативното *што* да може да се јави со сите предлози, како и при релативното надоврзување.

б. *тој / оној --- што, кој / којшто.* Овде се работи за показни заменки што означуваат лица, па *што* и *кој / којшто* се јавуваат во комплементарна дистрибуција, т.е. *што* не може да се употреби со предлози, претставува **апсолутен релатив** и може да врши само функција на подмет и на директен објект во рамките на зависната дел-реченица, а во другите функции, т.е. оние со предлози, се јавува *кој / којшто.* Примери: ***Го познавам тој што те поздрави; То познавам тој што го поздрави ти; Го познавам тој со кого*** *зборуваше* итн. Се разбира, во сите овие случаи се работи за *кој1,* т.е. за именската заменка *кој,* која располага со специјални форми за директен и за индиректен објект.

в. *тој / оној...* + **именка** --- *што, кој / којшто,* на пример: ***Тој студент што го*** *поздрави ти, **го** познавам;* ***Таа студентка со која*** *зборуваше ти, **ја** познавам;* ***Тоа дете што*** *се загуби,* ***го*** *пронајдоа кај играчките;* ***Ги*** *прочита* ***оние статии што*** *му* ***ги*** *препорачаа* итн.

г. **именка +** *-от, -та, -то, -те --- што, кој / којшто...* Примери: *Запамети го името* ***на човекот што*** *ти даваше шеќер; Веќе* ***ги*** *заборавил* ***книгите што ги*** *прочитал* и сл.

д. Во сите случаи наведени од а. до г., во зависната дел-реченица, покрај *што* и *кој / којшто,* може да се јави и *чиј / чијшто* - за изразување припадност: ***Го нема меѓу нас поетот чии песни*** *нè инспирираа.*

ѓ. *таму / онаму / на тоа / она место --- каде што*

*тогаш / во оној / тој момент --- кога*

Примери: ***Го*** *посетивме* ***местото каде што*** *загинал; Отидовме* ***таму каде што*** *нè испратија; Во Скопје дојде* ***таа година кога*** *се случи земјотресот; Ќе дојдеме* ***тогаш кога*** *ќе нè поканите* и сл.

**355.** е. Сите наведени примери претставуваат **рестриктивни индивидуализирачки релативни реченици**, т.е. такви во кои имаме изделување на елемент или на подмножество наспрема множество и тоа врз основа на нивното учество во дејството во зависната дел-реченица. Во сите рестриктивни ( се употребува и терминот **неопходни)** реченици од овој тип, показните заменки и членската морфема *-от* вршат **корелативна функција.**

ж. Индивидуализација може да се изврши и со личните заменки, со личните и географските имиња и со датумите како лични имиња на временските термини. Личните заменки за прво и

второ лице се определени со оглед на говорната ситуација, а личната заменка за трето лице е пред сè анафорска, па затоа сите тие, во најголем број случаи, добиваат нерестриктивни (се употребува и терминот **придружни**) релативни дел-реченици: ***Јас, кој** секогаш сум се трудел да те разберам, сега не можам и да сакам; Не можев да зборувам дури ни **со него, со кого** секогаш чувствував потреба да разменам мисли.* Со личните и географските имиња, како и со датумите, уште во рамките на релативизираната именска група се врши не само индивидуализација туку и целосно определување на лицето, на географскиот поим или на временскиот отсек, па тие, по правило, добиваат нерестриктивни релативни дел-реченици: ***Марко Марковски, кој** беше на чело на делегацијата, ги изнесе впечатоците од посетата; Вчера пристигнаа во **Рим, каде што** водеа разговори; Во Скопје дојде **во 1963 година, кога** се случи земјотресот* итн.

з. Нерестриктивна индивидуализирачка реченица ќе добиеме и тогаш кога показните заменки и членската морфема *-от* нема да бидат употребени како корелати, туку (најчесто) со анафорска функција, на пример: *Чувствувам како го расипав кажувањето со зборот "интересни", но тешко е да се најде збор со многу значења, со стотици кажувања и јас **го** употребив **тој збор, којшто** често **го** употребуваат трговците; После се преминува кон дела, кон клавање сопка и слично, па **водникот, што** инаку великодушно мине преку шегите на своја сметка, мора да се сврти и да се кара* итн.

## Квалификативни релативни реченици

**356.** Кај овој тип релативни реченици забележуваме генерализирање на заменските придавки *таков* ( и *онаков*), со оглед на фактот дека е овде предмет на релативизација квалитетот:

*таков* ± **именка** --- *што, кој / којшто; чиј / чијшто*

**именка без членска морфема** --- *што, кој / којшто; чиј / чијшто*

*еден* + **именка** --- *што, кој / којшто; чиј / чијшто*

*некој* + **именка** --- *што, кој / којшто; чиј / чијшто*

*такво место* --- *каде што*

*такво време / таков ден / таква година* (и сл.) --- *кога.*

Во рамките на релативизираната именска група (в. т. 167), квалитетот може да биде и целосно откриен, па релативната дел-

реченица да дојде како дополнителен податок во врска со квалитетот или со неговиот носител.

И кај квалификативните релативни реченици вршиме поделба на **рестриктивни** и **нерестриктивни** (или: неопходни и придружни). Во рестриктивните квалификативни релативни реченици, показните заменски придавки *шаков* и *онаков* се употребени како корелати, а во нерестриктивните - анафорски или показно (деиктички), на пример:

(1) *Ние сме ши* ***една фамилија што*** *ги сака живошниte.* Овде имаме рестриктивна квалификативна релативна реченица: во рамките на зависната се открива неопходниот квалитет врз основа на кој е изделена фамилијата за која станува збор. Како и во секоја друга таква реченица, ако не е присутен, ние можеме да го употребиме корелатот *шаков: Ние сме ши* ***една шаква фамилија што*** *ги сака живошниte.*

(2) *Кога зборуваме за фамилија воопшто, јас сум за многубројна, јака, сложна фамилија. Човек се чувствува безбедно* ***во една шаква фамилија, на која*** *може секогаш да смеша.* Како што може да се забележи, заменската придавка *шаков* е овде употребена анафорски, па релативната дел-реченица што следува донесува уште еден, дополнителен податок за фамилијата, која е во поширокиот контекст доволно окарактеризирана. Во вакви случаи (т.е. кога е заменската придавка *шаков* употребена анафорски) зборуваме за нерестриктивни квалификативни релативни реченици.

(3) *Тоа беше* ***една убава, пространа и удобна куќа, во која / каде што*** *можеа да живеат повеќе семејства.* Овој пример покажува дека нерестриктивна квалификативна реченица се добива и во случаите кога е квалитетот откриен во рамките на релативизираната именска група.

## Компаративни (споредбени) релативни реченици

**357.** Во основата на овој тип релативизација, како што беше речено (в.т. 162, 164,168), лежи споредба врз основа на квалитет, димензии, начин и количество. На квалитетот, димензиите, начинот и количеството може да се укажува со показни заменски зборови (*шаков* и сл.) и тогаш тие не се откриваат, а ако се откријат во рамките на главните дел-реченици, добиваме нерестриктивна

споредбена релативна реченица. Овде ги среќаваме следните комбинации:

*тwаков / онаков --- каков шwо*

*тwолкав / онолкав --- колкав шwо*

*тwака / онака / на тwаков начин --- како шwо*

*тwолку / онолку --- колку шwо.*

Примери за рестриктивни споредбени релативни реченици: ***Таква каква шwо*** *е - ја сакам; Живееме* ***тwака како шwо*** *можеме; Ќе тwе чекам* ***тwолку години колку шwо*** *ќе речеш.* Нерестриктивни споредбени релативни реченици: *Реwки се* ***добриwе и совесни учиwели, каков шwо*** *е С. Н.; Ќе тwе чекам* ***две години, колку шwо*** *тwи тwребааwт за да завршиш.*

## Еквиваленти на релативната зависна дел-реченица

**358.** Како еквиваленти на релативната дел-реченица (т.е. блискозначни елементи без личноглаголска форма) најчесто се јавуваат атрибутите, пред сè предикативните атрибути, интегрирани и неинтегрирани во именската група. Примери:

(1а) *Расправаwта* ***започнаwта на вчерашноwто заседание*** *ќе продолжи по викендоwт,* наспрема: *Расправаwта* ***шwо започна на вчерашноwто заседание*** *ќе продолжи по викендоwт.*

(1б) *Расправаwта,* ***започнаwта на вчерашноwто заседание,*** *ќе продолжи по викендоwт,* наспрема: *Расправаwта,* ***која започна на вчерашноwто заседание,*** *ќе продолжи по викендоwт.*

Во примерот (1а) имаме интегриран предикативен атрибут и рестриктивна релативна реченица затоа што атрибутот и зависната дел-реченица ја носат неопходната карактеристика, единствениот податок што ни помага да определиме за која *расправа* станува збор.

Во примерот (1б) имаме неинтегриран предикативен атрибут и нерестриктивна релативна реченица затоа што е *расправаwта* претходно определена, па фактот дека ´започнала на вчерашното заседание´ се прима како дополнителен, придружен податок, податок од второстепена важност.

## Некои особености на релативната реченица во македонскиот јазик

**359.** 1. Во врска со употребата односно отсуството на елементот *што* како втора компонента на релативните сврзувачки зборови стана збор во т. 162. Од гледна точка на правописот, треба да се нагласи дека:

а. *што* се пишува заедно со *кој* и со *чиј*: ***којшто, чијшто***;

б. *што* се пишува одделно од: *каков, колкав, каде, како, колку*: ***каков што, колкав што, каде што, како што, колку што***.

2. Во врска со дилемата: дали да се употребува *што* или *кој* / *којшто*, ќе кажеме дека *што* ја претставува народната основа на релативната реченица, па според тоа и затоа му даваме предност секаде каде што може да се употреби (пред сè при релативното надоврзување, односно таму каде што може да се јави со сите предлози: *тоа со што* / *поради што* / *на што* итн., потоа - во функција на подмет и на директен објект во рамките на својата делреченица). Освен ова, кај индивидуализирачките и кај квалификативните релативни реченици важи препораката во рамките на рестриктивните релативни реченици, во функција на подмет и на директен објект да му се дава предност на *што*, а кај нерестриктивните (во овие функции) - на *кој* / *којшто*.

3. Рестриктивните релативни реченици се пишуваат без запирка меѓу дел-речениците (*Ти го кажувам само* ***тоа што*** *го знам*). Во нерестриктивните релативни реченици се пишува запирка меѓу релативизираната именска група и релативниот сврзувачки збор (*Почина* ***во Охрид, каде што*** *го помина најголемиот дел од животот*). Релативното надоврзување секогаш се одбележува со запирка меѓу главната и зависната дел-реченица (*Минатото лето во земјава владееше голема суша,* ***што*** *се одрази негативно на целото стопанство*).

4. Формите *кого* / *когошто* и *кому* / *комушто* можеме да ги употребиме само со релативизирани именски групи што именуваат лица.

5. Правилно е: *сè што*, и: *сето она што*; неправилно: *сè она што*.

6. Неправилно: *Јас сум* ***тој што раководам*** *овде*; правилно: *Јас сум* ***тој што раководи*** *овде*. Лицето на глаголската форма во зависната дел-реченица треба да се согласува со релативизираната

именска група, а таа гласи: *шој*, иако, фактички, говорителот мисли на себе.

7. Неправилно: *Тој е еден* ***од композишорише шшо знае*** *да коншакшира со младише колеги;* се препорачува: *Тој е еден* ***од композишорише шшо знааш*** *да коншакшираш со младише колеги.* Личноглаголската форма во зависната дел-реченица треба да се согласува во број со релативизираната именска група, која е, во случајов, во множинска форма.

8. Народниот и разговорниот јазик се карактеризираат со поедноставни и послободни модели на релативни реченици. Така, за релативното *шшо* овде нема ограничувања само на функциите на подмет и директен објект бидејќи во рамките на зависната дел-реченица се употребува покрај *шшо* како апсолутен релатив (или relativum generale) уште и анафорска заменка придружена од соодветниот предлог, на пример: *Те бараше другарош* ***шшо*** *беше* ***со него*** *во Негошино.*

9. Од големиот број карактеристики на релативната реченица во народниот и во разговорниот јазик овде ќе спомeнеме уште само една: разбивањето на тесната врска (на непосредниот контакт) меѓу релативизираната именска група и релативниот сврзувачки збор, на пример: ***Ја*** *срешнав* ***докшоркаша*** *мажош* ***шшо*** *ѝ е йисашел.*

## 2. Декларативни (исказни) зависносложени реченици

**360.** Пред да пристапиме кон разгледување на карактеристиките на овие зависносложени реченици, ќе кажеме дека терминот **декларативни** или **исказни** одговара во целост само за некои од нив. Во различни граматики за одделни јазици се употребуваат други, посоодветни термини, на пример: **именски, содржински, интензионални, предметни, објаснувачки** и сл.

Декларативните зависносложени се таков тип реченици во чии рамки зависната ја развива, ја разоткрива содржината на еден дел од главната дел-реченица. Зависната обично непосредно се врзува за оној дел од главната чија содржина ја објаснува. Главната дел-реченица содржи зборoформа (најчесто глагол во лична форма, но и нелична глаголска форма или соодветна именка) што означува: говорна, мисловна, емоционална дејност или состојба, дејност од областа на познанието, на волјата и на оценатa. Освен тоа, зависната

може да се надоврзува и на лексика на оцена во врска со типични појави во дејствителноста.

## Сврзувачки средства во декларативните реченици

**361.** Во рамките на декларативните зависносложени реченици, како сврзувачки средства ги среќаваме:

- сврзниците: *дека, оти, како, што, да;*
- прашални партикули, а пред сè *дали;*
- прашалните заменски зборови: *што, кој..., чиј..., каков..., колкав..., каде, кога, колку, како, зошто.*

За нашиот јазик е особено интересен односот меѓу *дека, оти, како* и *што* од една и *да* - од друга страна. Имено, дејствата воведени со *дека, оти, како, што* се претставуваат како факт (на пример: *Мислам* ***дека*** *сте во право; Ми рекоа* ***дека*** *сте оставиле порака за мене и* ***оти*** *сте си заминале; Ја гледав* ***како*** *бледнее; Жал ми е* ***што*** *Ве навредив* и сл.).

Наспрема нив, дејствата воведени со *да* се во најголем број случаи неизвршени (на пример: *Мислам* ***да*** *си одам; Решивме* ***да*** *се повлечеме* и сл.), но и во случаи кога се работи за извршени дејства, тие се претставени во вид на намера, односно *да*-конструкцијата се употребува како име на дејство (на пример: *Не мислев* ***да*** *дојдам; Жал ми е* ***да*** *го гледам олку беспомошен* и сл.).

Од сите наведени сврзници *дека* и *оти* се вистински синоними и можат заемно да се заменуваат без каква било промена на значењето. Нашата норма му дава предност на *дека,* а *оти*, според неа, може да се употреби тогаш кога постои опасност од натрупување на *дека: дека...и дека...и дека* итн., се разбира кога не е (натрупувањето) резултат на желбата на говорителот да постигне особен ефект.

Наведуваме неколку примери за илустрација на употребата на декларативните сврзници:

(1) *Од сето ова јасно произлегува* ***дека*** *е јазикот општествена појава.*

(2) *Најстрашно беше* ***што*** *кметовата жена сè уште ја немаше.*

(3) *Гледаше* ***како*** *се нишаат лисјето.*

(4) *Се договоривме* ***да*** *останеме сите заедно.*

Употребата на негацијата во главната или во зависната дел-реченица, или пак во двете, овозможува, меѓу другото, изразување различни значења или нијанси, кои се должат и на лексичките значења на глаголите (на пример: *Не ūреūūосūавував дека сūе дома = Преūūосūавував дека не сūе дома* и сл.). Негацијата може, исто така, да влијае и на употребата на одделни сврзувачки средства (на пример: *Знам дека ќе дојде - Не знам дали ќе дојде* и сл.).

Како најдобар доказ за именскиот (номинален) карактер на зависната дел-реченица во овие зависносложени може да послужи фактот што многу често, во главната дел-реченица може да се јави показната заменка *ūоа* (употребена катафорски, в. т.169), односно именката *факū*, на пример: *Од сеūо ова јасно ūроизлеѓува* ***факūоū дека*** *е јазикоū оūшūесūвена ūојава; Најсūрашно беше* ***ūоа шūо*** *кмеūоваūа жена сè ушūе ја немаше* и сл.

**362.** А. Сврзниците *дека* и *оūи* ги среќаваме:

а. со лексика (лични и нелични глаголски форми, именки) што се однесува на дејства на зборување, емитување порака од каков било вид: *вели, веūи / веūува, се закани / се заканува, зборува, информира, извесūи/ извесūува, јави / јавува, каже / кажува, одѓовори / одѓовара, одрече / одрекува, ūризнае / ūризнава, раскаже / раскажува, рече, ūврди* и сл., на пример: *Тој ѓи* ***информира дека*** *ќе дојде;* ***Информацијаūа дека*** *ќе дојде ūој кај нив, ѓи одушеви.*

б. со лексика што опфаќа интелектуални, емоционални, сетилни и сл. дејства, состојби или реакции: *верува, види, ѓледа, докажува, забележи, заборави, заклучи, знае, мисли, се надева, се ūлаши, ūомни, ūреūūосūавува, ūреūчувсūвува, разбере, слуша, се сомнева, убедува, учи* и др.

Б. Сврзникот *шūо* се јавува:

а. со лексика што изразува емоционални дејства *(развеселува, возбудува, забавува, оѓорчува, одушевува)* или емоционални реакции и состојби (*се чуди, се радува, се луūи, жали* и сл.);

б. со лексика на оцена, на пример: ***Смешно е шūо*** *се случи ūокму вака;* ***Добро е шūо*** *дојдовūе;* ***Глуūав сум шūо*** *се налуūив;* ***Среќен сūе шūо*** *можеūе да сūиеūе во ваква ноќ* и сл.

В. Сврзникот *како* се јавува со глаголи што именуваат осети (*види, слуша*) итн., на пример: ***Слушаше како*** *ūаѓа дождоū;* ***Гледавме како*** *ūрисūиѓнува возоū. Како* го среќаваме и со глаголи од типот на *чувсūвува:* ***Чувсūвуваа како*** *ѓи ѓубаū силиūе.* Ова сврзувачко средство, во овие реченици, се наоѓа на границата меѓу сврзник и сврзувачки збор. Треба да се испита колку е застапен во различните фази и појави на нашиот јазик.

Г. Партикулата-сврзник *да* ја среќаваме:

а. во реченици со кои се изразува човековата волја и тоа во вид на побудување и во вид на желба, па овде среќаваме лексика од типот на глаголите: *моли, йовикува, йредлага, советува,* потоа: *бара, обврзува; забранува, наредува, йринудува; се стреми, се труди* и сл. (на пример: *Ве **молиме да** дојдете; Му **забранија да** йуши; **Се трудеше** кукаша **да** биде секогаш средена* итн.).

б. Волјата може да се предаде и со посредство на лексика на зборување и пренесување информација, на пример: ***Кажете им да** не ме чекаат.*

в. Желбената нијанса може да се изрази и со глаголи од типот: ***Помисли да** си оди; **Очекувам да** дојде.*

г. Како име на глаголско дејство, *да*-конструкцијата се јавува во реченици со кои се даваат општи оцени: ***Не е во ред да** се доаѓа доцна.*

д. *Да* во комбинација со *не* се јавува со глаголи од типот на *се йлаши: **Се йлашам да не** дојде; **Се йлашам да не ие** ја каже вистината.* И овде, како и во повеќето од горенаведените случаи, наспрема *да не* може да се употреби *дека: **Се йлашам дека** ќе дојде.*

## За согласувањето на времињата

**363.** Апсолутното време, т.е. времето наспрема моментот на зборувањето, се определува со глаголското време во главната дел-реченица. Личната форма на глаголот во зависната дел-реченица треба да покаже дали се работи за истовремено дејство, или пак за дејство што му претходи на дејството на главната или што следува по него. Како поинтересен овде се покажува случајот кога имаме минато време (определено) во рамките на главната дел-реченица. Во тој случај, за истовременост, во зависната се јавува сегашно време (*Понекогаш **се чинеше дека е** тоа само игра*); за дејство што следува по дејството во главната - идно време (***Мислеше дека** догроба ќе ја **колне)***; за дејство што му претходи на дејството во главната - минато неопределено ***(Не йомисли дека** го **йобедил)**.*

## Функции на зависната дел-реченица наспрема главната

**364.** Зависната декларативна дел-реченица може да ги врши следните функции наспрема главната:

а. **подмет:** *Познато е **дека сте добри**; Мило ми е **што дојдовте**.*

б. **именски дел на прирокот:** *Мојата цел е **да постигнете успех**.*

в. различни видови **објект:** *Знам **дека ќе дојде*** (што?); *Верувам **дека ќе дојде*** (во што?); *Очекувам **да дојде**; Вети **дека ќе дојде**; Се закани **дека ќе се одмазди*** и сл.

## Главни подвидови декларативни реченици

**365.** Самото набројување на глаголите што можат да управуваат зависни декларативни дел-реченици покажува дека можат да се направат различни поделби во рамките на овој тип зависносложени реченици, а по традиција се изделуваат: **зависноисказните** и **зависнопрашалните.** Кај зависноисказните доминира сврзникот *дека* со синонимот *оти*, а кај зависно-прашалните разликуваме: зависни *да/не*-прашања (пред сè со пратикулата *дали)* и зависни *кој*-прашања (со сите прашални заменски зборови). Примери: *Се прашаше **дали** дошле неговите; Се колебаше **кого** да избере.*

## Директен и индиректен говор

**366.** Во тесна врска со декларативните зависносложени реченици стои и прашањето за директниот и индиректниот говор, т.е. за различните начини на репродукција на еден исказ во други околности, во нова ситуација. За примарната ситуација, за авторот на исказот и за околностите што го придружувале - информира одделна реченица, која може да го воведува оригиналниот исказ, или пак да се јави зад него, на пример: *Марко вчера рече: "Не одам никаде!"; "Не одам никаде!" - рече Марко вчера* (директен говор); *Марко вчера рече дека **не оди** никаде* (индиректен говор). При индиректниот говор, оригиналниот исказ се менува во зависна декларативна дел-реченица и тоа наспрема воведувачката, која е

главна. Поради тоа, при индиректниот говор оригиналниот исказ се менува на следниов начин:

а. Лицето на авторот на исказот се менува од гледна точка на оној што го репродуцира исказот; нема да се промени само тогаш кога самиот автор ја врши репродукцијата, на пример: ***Реков дека ќе** му ја **дадам** книгата.* Во разговорниот јазик, но не и само во него, во рамките на индиректниот говор, како и воопшто во декларативните реченици најблиски до него, не се ретки асиндетонски примери: *Рече ќе дојде; Прочитав ќе се намалат цените на бензинот* и сл.

б. Времето во кое ќе бидат употребени глаголските форми ќе зависи од воведувачката реченица. Освен тоа, во нашиот јазик можеме да употребиме и специјални форми за прекажување: ***Рекол/ Рече дека ќе** му ја **даде** книгата.*

в. Заповедниот начин во македонскиот јазик се предава во индиректен говор со *да*-конструкција, на пример: *Ми рече: "Дојди!"* --- *Ми рече да дојдам/ да одам.*

г. Воведувачката дел-реченица во индиректниот говор стои, по правило, на прва позиција.

### Еквиваленти на декларативните зависни дел-реченици

**367.** Од прегледот на функциите на зависната дел-реченица (в.т. 344.) може лесно да се заклучи дека како еквиваленти на овие реченици можат да се јават именски групи што се резултат на процеси на номинализација (в.т. 17.). Примери: *Знам **дека дошол*** --- *Знам **за неговото доаѓање**; Гледав **како пристигнува** возот* --- ***Го** гледав **пристигнувањето** на возот.*

## 3. **Прилошкоопределбени зависносложени реченици**

**368.** Сите прилошкоопределбени зависни дел-реченици вршат функции на прилошки определби наспрема главните дел-реченици. Разликуваме: **временски**, **причински**, **целни**, **последични**, **условни**, **допусни** и **начински прилошко-определбени зависносложени реченици**, т.е. зависносложени реченици со зависни дел-реченици што ја

определуваат/дополнуваат главната од гледна точка на временски околности, на причина, цел итн.

### 3.1. **Временски (темпорални) зависносложени прилошкоопределбени реченици**

**369.** Во рамките на овој тип зависносложени, зависната ја определува временската околност со оглед на која се одвива дејството во главната дел-реченица. Всушност, овде се работи за поврзување на две дејства од гледна точка на времето на нивното вршење, т.е. под акцент се става нивното поставување на временската оска и тоа се изразува со една специјална синтаксичка конструкција.

Во временските зависносложени прилошкоопределбени реченици може да станува збор за просто редење на дејствата во време, но и за некаков вид ограничување на дејството во главната. Дејствата можат да се одвиваат истовремено, или пак дејството на зависната да му претходи на дејството на главната или да следува по него. Природно е што во рамките на овој тип реченици се среќаваме со различните видови употреба на глаголските времиња и начини.

**370.** Најчест и најшироко употребуван е овде заменскиот прилог *кога* употребен како сврзувачко средство, сврзувачки збор. *Кога* може да ги покрие сите варијанти на временските односи, па и тие односи што се изразуваат со т.н. специјализирани временски сврзници. Дејствата поврзани со *кога* можат да бидат:

- еднократни (истовремени или неистовремени): ***Кога*** *ќе се вратам, ќе бидам безмилосен, ама праведен;* ***Кога*** *поминуваа, тој легна; На подбив го зедоа другарите* ***кога*** *му го видоа обетчето.*

- повторливи или хабитуални, при што *кога* може да се јави и придружено со *да:* ***Кога*** *размислувам за тие дни, ми идат горчливи смеења;* ***Кога*** *ќе минеа шест километри, ќе се вратеа дома трчајќи;* ***Кога*** *ја метеше одајата, го метеше и чардакот;* ***Кога да*** *видам таков силник, ме фаќа желба да го гризнам.*

- И еднократните и повторливите дејства се прекажуваат со форми на минато неопределено или на идно прекажано време: *Ништо не ѝ било тешко* ***кога*** *било во прашање нејзиното дете; Армин бил наполно слеп, но сè можел да замисли* ***кога*** *ќе му се опишело.*

- Како неправилна се смета употребата на *кога* со несвршени форми од свршени глаголи (сегашно, минато несвршено

и сл.), на пример: ***Кōга влезам*** *в училница, заборавам на сè.* Треба: ***Кōга ќе влезам*** *в училница, заборавам на сè,* или пак: ***Кōга влеīувам*** *в училница...*

*Кōга,* повеќе или помалку ослободено од временското значење се јавува во следните случаи:

а. во условни зависносложени реченици, со можен начин: ***Кōга би*** *дошол,* ***би*** *зборувале;* ***Кōга би*** *сакала да зборува,* ***би*** *разбрале многу нешто* (в. т. 389.).

б. Со сегашно време со надвременско значење се изразува еден особен вид (исполнет) услов: ***Кōга*** *се нема вистински другар, тагата надоага.*

в. Во примери со зависната дел-реченица во постпозиција и со истовремени дејства, од кои дејството на зависната се случува моментно, *кōга* може да воведе дел-реченица што е всушност паратаксички врзана за претходната (формално - главната): *Седи така долго време,* ***кōга*** *му светнува дека прилега на старец; Чекори долго без ориентација,* ***кōга*** *ненадејно забележува пред себе бледо осветлени стебла.*

## Специјализирани временски сврзници/сврзувачки зборови

**371.** Овде станува збор за временски сврзници / сврзувачки зборови што ни служат за непосредно сегнализирање на меѓусебниот однос на дејствата, поставен на временски план. Можеме да ги наведеме следните:

- Со сврзникот *штом* се инсистира на моментното вршење на дејствата: ***Штом*** *īи виде децата, се расплака.* Во разговорниот јазик со вакво значење може да се јави *а: А īи виде децата, се расплака* (в. т. 345.). Како синоним се јавува и сврзничкиот состав *са́мо што* (в. т. 347.): ***Са́мо што*** *почна да зборува, īо прекинаа.* Со вакво значење, во последно време во разговорниот јазик се јавува *чим,* сврзник преземен од српскиот односно од хрватскиот јазик.

- *Штотуку* и *тукушто* се синонимни со *штом,* но треба да се нагласи дека тие многу ретко се јавуваат како сврзувачки средства, а далеку почесто како прилози: *Тој* ***тукушто / штотуку*** *излезе.*

- *Откако* и *откōга* ги употребуваме во случаите кога дејството на главната следува по дејството на зависната дел-реченица: ***Откако*** *īо прегледа, лекарот му препорача одмор.*

- Сврзничкиот состав *пред да* се употребува во случаите кога дејството на главната му претходи на дејството на зависната: *Тие си отишле* ***пред да*** *дојдам јас.*

- Одделно внимание заслужуваат сврзниците *дури* и *додека.* *Дури* може да се јави и како партикула: *дури во Смилево; дури и јас* и сл. *Додека,* кога се јавува во втората дел-реченица, може да се употреби и како еквивалент на сврзникот *а* (в. т. 338), на пример: *Тенисот ми се допаѓа,* ***додека*** *кошарката ја сакам.* Како вид лексичка редунданција се смета заедничката употреба на *а* и *додека.*

*Дури* и *додека,* употребени во временски реченици, можат да се сметаат како истозначни, само што *дури* повеќе се среќава во разговорниот јазик. И *дури* и *додека* можат да се јават: 1. самостојно, 2. со *да* и 3. со *не.*

Самостојни, тие се јавуваат во реченици во кои се искажува истовременост на две дејства, се изнесуваат две дејства што се одвиваат паралелно: ***Дури*** *ви требавме, арни бевме;* ***Дури*** *е жив, човек мора да носи надежи; Играв и пеев* ***додека*** *имав сила во себе;* ***Додека*** *тие спиеја, јас се борев со својата дремка.*

За да се изрази паралелноста на дејствата, треба да се употребат несвршени форми од несвршени глаголи. Во главната може да се јави и заповеден начин: ***Дури*** *ти е главата на рамена, надевај се.*

Со *да* и со *не* се јавуваат овие сврзници во такви временски реченици во кои се врши ограничување на дејството во главната и тоа со моментот кога ќе се изврши дејството во зависната (значи, можеме да ги наречеме лимитирачки): *Ја бркаше змијата* ***дури не*** *ја фати; Мајка да ја вардиш* ***дури да*** *се вратам; Италијанците ќе останат тука* ***додека не*** *заврши војната;* ***Додека да*** *порасне твоето, Ѓорѓија мој ќе го вози.*

*Дури* и *додека* можат да се јават со несвршени форми од свршени глаголи само со *да* или со *не* - никогаш самостојно, како во примерот: *Дури дојдеш ти, сè ќе биде готово.* Треба: ***Дури да*** *дојдеш ти, сè ќе биде готово.*

## Еквиваленти на зависните временски дел-реченици

**372.** Најобични еквиваленти на зависните временски дел-реченици се: глаголскиот прилог и глаголската именка.

Глаголскиот прилог (в.т.95.) донесува дејство истовремено со дејството изразено со личноглаголска форма, а бидејќи е тој самиот нелична глаголска форма, треба да се употреби само тогаш кога имаме еден ист вршител: ***Чекајќи,*** *тој се нервираше* - наспрема: ***Додека*** *чекаше, тој се нервираше.*

Глаголската именка како еквивалент на зависна временска дел-реченица (в. т. 96.) може да се јави со определбата *едно,* како и со повеќе предлози (*со, на* и сл.), на пример: ***Едно влегување,*** *падна,* наспрема: ***Штом влезе,*** *падна;* ***Со отворањето*** *на вратата, вревата нарасна*, наспрема: ***Кога се отвори/ ја отворија*** *вратата, вревата нарасна;* ***Со нејзиното доаѓање*** *кај нас завладеа спокојство,* наспрема: ***Кога дојде*** *таа* / ***Откако дојде*** *таа, кај нас завладеа спокојство.*

### 3.2. Причински зависносложени прилошкоопределбени реченици

**373.** Во рамките на филозофските проучувања што ги сметаме за поблиски, важно место зазема т.н. каузален закон, според кој секоја појава има своја причина, односно, појавите воопшто се наоѓаат во однос: причина -- последица. Овој однос меѓу појавите (нивната заемна условеност), во јазикот може да се изрази на повеќе начини и, меѓу другото, во синтаксички организирани форми, како што се: **причинските, последичните, условните** и **целните реченици.** Разликата меѓу причинските и последичните реченици се состои во тоа што кај првите причината се дава во зависната дел-реченица, а последицата - во главната, а кај последичните - обратно: причината е во главната, а последицата - во зависната дел-реченица. Кај условните е причината изразена на поинаков начин: кај реалниот услов, на пример, не се знае дали ќе се исполни. Кај целните зависносложени реченици причината е дадена во вид на намера.

Токму поради сето горенаведено, сите овие реченици во одделни граматики (за различни јазици) се вклучуваат во една група со заедничко име **каузални реченици,** при што терминот **каузален** овде добива пошироко значење, бидејќи причинските реченици можеме да ги окарактеризираме како вид каузални во поширока смисла и истовремено каузални - во потесна (смисла).

**374.** Како што рековме погоре, причинските зависносложени реченици се такви прилошкоопределбени во кои зависната претставува прилошка определба за причина наспрема главната

дел-реченица. Од прилошката определба за причина што се јавува во рамките на реченици со едно предикативно јадро, зависната причинска дел-реченица се разликува со тоа што и самата поседува такво јадро, па можеме да ја наречеме и предикативна прилошка определба за причина. Така, можеме да кажеме:

(1) *Не дојде* ***поради болест;***

и:

(2) *Не дојде* ***затоа што беше болен.***

Во реченицата (1) имаме (непредикативна) прилошка определба за причина во реченица со едно предикативно јадро, а во примерот (2) - предикативна прилошка определба за причина наспрема главната, т.е. причинска зависна дел-реченица.

Нема ограничувања во поглед на местото на прилошката определба за причина, па ни за зависната причинска дел-реченица: таа може да биде во препозиција, во постпозиција и во интерпозиција. Карактеристично е за причинските реченици дека причината во нив се дава како факт. Во овие реченици во македонскиот јазик се јавуваат неколку синонимни сврзници: *зашто, бидејќи, затоа што* и декларативните: *дека* и *оти.* Во секоја причинска реченица тие можат да се заменат меѓусебно без промена на значењето, при што *дека* и *оти* можат да му придадат на исказот разговорен белег.

Во современиот стандарден јазик најчесто се среќава сврзникот *зашто: Но Цо вечерва седи во барот* ***зашто*** *не може да заспие од тага; Сите го погледнаа зачудени,* ***зашто*** *го мислеа заспан; А* ***зашто*** *наминуваше Зоре, Насте стана подруг.*

*Зашто* може да се јави и зад пауза: *Сите сме изморени.* ***Зашто*** *два дена не работиме ништо.* Причината овде се дава дополнително и ваквите примери можеме да ги сметаме за стилски обележени.

Б е л е ш к а 1. Неправилна е употребата на прашалниот прилог *зошто* како причински сврзник: *Не Ви давам цигара* ***зошто*** *знам дека сте противник на пушењето.* Овде треба да се употреби некој од наведените причински сврзници.

Б е л е ш к а 2. Под влијание на српскиот и на хрватскиот јазик, во разговорниот јазик денес кај нас се засилува употребата на *пошто: Не те викам* ***пошто*** *си болен.* Овој сврзник е регистриран во некои наши говори, но неговото ширење кај македонските родени говорители во последно време - не се должи на овој факт.

Анафорскиот заменски прилог *зашоа,* употребен самостојно, не може да врши сврзничка функција, макар што има причинско значење. Сврзничка функција врши тој само заедно со *шшо,* како *зашоа шшо* и во целост ѝ припаѓа на зависната дел-реченица, на пример: *Така зборуваш* ***зашоа шшо*** *сум овде,* ***зашоа шшо*** *се йлашиш од мене;* ***Зашоа шшо*** *е добар, сам ќе дојде да ѓо зашвориме.*

Во нашата граматика како причински сврзници се споменуваат уште: *йоради шоа шшо* и *заради шоа шшо* (второто со причинско-целна нијанса). Навистина, во речениците со овие сврзувачки средства станува збор за причина, но присуството на анафорската заменка *шоа* и на сврзникот *шшо* ни дава за право овие реченици да ги вклучиме во декларативните, на пример реченицата: *Најмноѓу луѓе се йлашеа* ***йоради шоа шшо*** *не си веруваа,* може да гласи и: *Најмноѓу луѓе се йлашеа* ***од шоа шшо*** *не си веруваа.*

На крајот, ги наведуваме следните реченици:

а. *Планош не беше исйолнеш* ***од йричина шшо*** *може да се окарактеризира како објекшивна.*

б. *Планош не беше исйолнеш* ***од йричина шшо*** *во некои йоѓони немаше суровини.*

в. *Планош не беше исйолнеш* ***зашоа шшо*** *во некои йоѓони немаше суровини.*

Од трите наведени реченици, само таа под в. претставува причинска зависносложена, и покрај тоа што во сите се зборува за причина; примерот наведен под а. претставува типична квалификативна релативна реченица, а примерот б. - декларативна.

### 3. 3. **Последични (консекутивни) зависносложени прилошкоопределбени реченици**

**375.** Последичните зависносложени прилошкоопределбени реченици спаѓаат во групата на каузалните затоа што двете дејства се и во нив поставени во однос причина -- последица, само што причината е кај нив изнесена во главната, а последицата - во зависната дел-реченица. Значи, дејствата се поставени во однос причина -- последица, но се инсистира на последицата. Зависната дел-реченица претставува предикативна прилошка определба за последица.

Во структурата на последичните реченици може да се забележи извесна аналогија со релативните реченици, и тоа:

**376.** а. Наспрема релативните реченици со релативизирана именска група стојат последичните реченици со сврзничкиот состав претставен со: *толку* / *толкав* / *таков* / *така* во главната и *што* во зависната дел-реченица. Најчестиот корелат *толку* најчесто стои со личноглаголската форма, но може и со некои други реченични членови. Примери: ***Толку се беше сродил*** *со таа куќа,* ***што*** *понекогаш дури ѝ викаше на Тереза; Таа* ***беше толку зафатена*** *со својата работа,* ***што*** *не го забележа неговото влегување; Ти зборуваш* ***толку матно, што*** *човек помислува дека не си нормален.*

**377.** б. Наспрема релативното надоврзување стојат, по структура, последичните реченици што се сврзуваат со *така што.* Овде е за одбележување прилично големата самостојност на зависната дел-реченица од главната: *Патчето беше тесно и кално,* ***така што*** *не можеа тројцата да одат заедно.*

Во поглед на редот на дел-речениците треба да се каже дека секогаш зависната е во постпозиција.

Правописна б е л е ш к а: Пред *така што* редовно се пишува запирка, а во речениците со *толку --- што* таа не е задолжителна.

Присуството на *што* во зависната дел-реченица доведува до тоа последицата да се прими како факт: *Тој* ***толку*** *се навреди* ***што*** *му* ***се одзеде*** *гласот; Тој многу се навреди,* ***така што*** *му* ***се одзеде*** *гласот.*

**378.** Кај последичните реченици во нашиот современ јазик забележуваме извесни отстапувања од нормата и специфичности:

а. Се комбинира *толку* со *така што: Тој е* ***толку*** *полн со барања,* ***така што*** *никој не може да одговори на нив.* Се разбира дека треба или: *Тој е* ***толку полн со барања што*** *никој не може да одговори на нив,* или пак: *Тој е* ***преполн со барања, така што*** *никој не може да одговори на нив.*

б. Место *така што* се употребува *така да.* Ова е грешка што навлегува директно во системот на македонскиот јазик со оглед на значењето и на употребата на *да*-конструкцијата во него.

в. Во Речникот на македонскиот јазик се наведува дека заменскиот прилог *така* може да означува и "количественост", на пример: *...тоа е* ***така (толку)*** *едноставно...* Меѓутоа, за оваа употреба на *така* се вели дека е добиена по литературен пат. Ваквото *така* го среќаваме и во рамките на последичните зависно-сложени, но со оглед на горенаведеното, како посоодветна ја сметаме употребата на *толку.* Примери: *Ме креваше* ***така силно што*** *не*

*ја чувствував земјата под себе; Ти* ***така несмасно*** *ракуваш со пиштолот,* ***што*** *би можел и несакано да направиш нешто.*

г. Во рамките на главната дел-реченица можат да се јават и други показни заменски зборови со *т*-коренот:

- *толкав: Таа почна да го прогонува* ***со толкава сила, што*** *тој веќе не можеше да ја одбегне.*

- *таков: Тоа беше* ***таква болка, што*** *не можев да ја мрднам раката.*

- *дотаму: Сето тоа е* ***дотаму природно и логично поставено што*** *читателот и не го чувствува недостигот од некоја поизразита анегдотска нишка.*

- *до таа мера: Тоа врие во мене* ***до таа мера што*** *повторно морам да станам.*

Како што може да се забележи, ова не е затворен список од средства за нагласување на високиот степен (во рамките на главната дел-реченица), средства со кои се навестува зависната последична дел-реченица. Тоа значи, дека можеме да очекуваме во ваква употреба и други показни заменски зборови со *т*-коренот, а особено различни изрази во кои ќе бидат употребени.

д. Место *што,* во зависната се јавува, иако ретко, и *та*-составен сврзник во нашиот јазик (в. т. 327.). Во овие случаи можеме да зборуваме за извесно вкрстување меѓу последичните и составните сложени реченици и овие комбинации всушност директно сведочат за можноста со составните независносложени реченици да се изразат дејства меѓу кои има причинско-последичен однос: *Децата* ***толку се занесоа*** *во работата,* ***та*** *за малу ќе заборавеа да си појдат дома.*

ѓ. Погоре рековме дека дејството во зависната дел-реченица во рамките на последичните зависносложени се претставува како факт, што е тесно сврзано со присуството на *што* во неа. Во случаите кога се работи за неизвршено дејство или за просто именување на дејството ("дејство воопшто" - еден вид генерична употреба на глаголите), покрај *што* се употребува *да*-конструкцијата: *Не беше* ***толку пијан што да заборави*** *на основното.*

## 3.4. Целни (финални) зависносложени прилошкоопределбени реченици

**379.** Во целните (или: намерни) зависносложени реченици зависната се врзува за главната со *да*, односно со *за да.* Со оглед на многузначноста на *да*-конструкцијата во нашиот јазик, ќе кажеме дека можеме да бидеме посигурни дека се работи за целна реченица кога се јавува и предлогот *за* со *да,* макар што, како што ќе видиме понатаму, не мора секоја реченица со *за да* да биде вистинска целна.

Присуството на *да*-конструкцијата во зависната дел-реченица доведува до неколку карактеристики на овие реченици:

а. Познато е дека меѓу *да* и глаголот во лична форма постои особено тесна врска - меѓу нив, според нормата, можат да стојат само: негацијата *не* и кратките заменски форми за директен и за индиректен објект.

б. Врската меѓу *за* и *да* не е толку тесна: меѓу нив можат да се јават одделни зборoформи, па и цели изрази или реченици што сакаме особено да ги истакнеме: *Приближи се, синко,* ***за очиш̄е да***
*ш̄и ѓи видам!*

в. Надвор од нормата е употребата на можниот начин со *да*-конструкцијата: *Ош̄иде во Америка,* ***за да би*** *се лекувал.*

г. Надвор од нормата е употребата на *како би* место *за да: Ве молам да ме ӣримиш̄е* ***како би разѓоварале*** *за една важна рабоӣа.*

д. Глаголот во главната дел-реченица може да се јави во кое било време или начин, а глаголот во зависната, во рамките на *да*-конструкцијата, се јавува, по правило, во форма за сегашно време и од свршените и од несвршените глаголи: *Човекоӣ се бори* ***за да живее****; ...ќе ӣојде низ коӣлинаӣа* ***за да собира*** *ӣари од луѓеӣо; Денко засӣана* ***за да ѓи смири*** *болкиӣе; ...доселеникоӣ дошол во овој далечен ӣредел* ***за да се ӣрославѝ****; Б. П. беше осӣанал дома* ***за да ја ӣодѓоӣвува*** *маӣураӣа; И ӣак време ќе најдеше* ***за да ја види*** *Сӣојанка; Скокај* ***за да живееш****; Сè би дала* ***за да заборавиш*** *иӣн.*

Во исклучително ретки случаи може во зависната дел-реченица да се јави и некое друго време, на пример, минато неопределено за прекажување, односно за изразување дистанциран став спрема соопштеното: *Тенковиӣе одеа во Дебарца* ***за да ѓонеле*** *наши војски; Се враӣи од Букурешӣ и не замина ӣаа ӣролеӣ* ***за*** *женаӣа и ќеркаӣа* ***да ѓи осӣавел*** *во нова куќа, рече; Од корзо ӣрѓнала, вели,* ***за да не сумеле.***

## Вистински целни зависносложени реченици

**380.** Вистинските целни реченици спаѓаат во каузалните, затоа што е и во нив односот меѓу дејствата: причина -- последица, со тоа што е причината дадена во вид на намера и не се инсистира на тоа дали е таа намера претворена во дело. Затоа и се вели дека во целни можат да се трансформираат тие причински и условни реченици што го содржат глаголот *сака* во зависните дел-реченици. Од ова јасно произлегува модалниот карактер на целните зависни дел-реченици, бидејќи кај нив и кога станува збор за минати дејства - не се кажува дали се извршени. Модалниот карактер на дејствата овде се осигурува со присуството на *да*-конструкцијата, а може да се нагласи и со употреба на модални глаголи, на пример: *Малку се йовлече од йијачкайа* ***за да може да ги разбира*** *раскажувачийе на Библијайа; Човек шйо рабойи со глава* ***йреба*** *да има ушйе и некој физички занаей* ***за да осйане*** *во конйакй со реалносйа* и сл.

Во прилог на тврдењето дека во целна може да се претвори секоја причинска или условна реченица што го содржи глаголот *сака,* зборуваат резултатите од обидот целните реченици да се преобразат во причински односно условни со глаголот *сака.* Треба да се одбележи, меѓутоа, дека е далеку поголем бројот на примерите што можат да се трансформираат во причински зависносложени: *Дојде* ***за да ме види*** --- *Дојде* ***зайоа шйо сакаше да ме види.*** На преобразувањето во условни се подаваат целните реченици во кои станува збор за идни дејства или реченици во кои во главната имаме заповеден начин, на пример: *Дојди* ***за да ме видиш,*** може двојно да се трансформира, во зависност од тоа од чија гледна точка се посматра дејството (еден вид емпатија, в.т. 203): *Дојди* ***зайоа шйо сакам*** *да ме видиш* (од аспект на говорителот); *Дојди* ***ако сакаш*** *да ме видиш* (од аспект на соговорникот).

Инсистирањето на намерата исфрла на преден план уште една карактеристика на целните реченици воопшто: тие, по правило, се врзуваат за лица и обично станува збор за дејства што се однесуваат на човековата волја. Така, најчести целни реченици се оние во кои дејствата му се припишуваат на еден вршител (на пример: *Таа дошла* ***за да нè*** *шйионира*), а во примерите со различни вршители, намерата му се припишува на вршителот од главната дел-реченица (на пример: *Ме мачевйе* ***за да*** *ви го кажам изворой*).

Редот на дел-речениците е слободен, но далеку почести се примерите со зависната во постпозиција.

Како непосреден израз на причинско-последичниот однос меѓу дел-речениците во целните зависносложени, во нивните рамки, или пак во најблискиот контекст може да се јави заменскиот прилог *затоа*: *Ќе загинеш само* ***затоа за да*** *може тој да си ги зачува своите интереси; Целата Струга јачеше, се напинаше* ***за да*** *не се даде да ја откорнат ветровите;* ***затоа*** *јачеше.*

Речениците во кои, наспрема оние со *за да* ќе ги употребиме именките *цел* и *намера,* ќе спаѓаат во декларативните зависносложени, на пример: *Дојде* ***со цел / со намера*** *да ме види.*

## Декларативни реченици со *за да*

**381.** Појавата на декларативни реченици со *за да* (на пример: *Му казал брат му* ***за да*** *му ги пасе овците*), се третира како балканска црта во нашиот јазик и не е во согласност со нормата (примерот треба да гласи: *Му кажал брат му* ***да*** *му ги пасе овците*). Треба, сепак, да се каже дека во некои случаи предлогот *за* се јавува во реченицата како последица на валентноста на глаголот чија форма ја управува декларативната зависна дел-реченица, па имаме примери од типот: *Чувствувам особено* ***интересирање за да се запознаам*** *со неа.* Примерот треба да гласи или: *...интересирање за тоа да ...*, или пак: *...интересирање да се...*

## Нецелни *за да*-реченици

**382.** Како нецелни ги третираме речениците со форма на целни, но во кои не станува збор за намера. Се изделуваат следните три типа:

а. Примери:

(1) *Митралезите, што везеа по голата удолница над Никодим, осипнаа* ***за,*** *по извесно време, сосем* ***да онемеат;***

(2) *...си се вратиле дома* ***за*** *со месеци* ***да живеат*** *јадосани;*

(3) *Овој дел му припаѓа на царот,* ***за*** *после, во двата последни стиха,* ***да се издвои*** *шутот со својот ироничен коментар.*

Наведените реченици можеме да ги интерпретираме како составни со *и*, или пак како надоврзувачки со сврзникот *а,* на пример:

(1а) *Митралезите ...осипнаа* ***и*** *...сосем онемеа;*

(2а) *...си се вратиле дома* ***и*** *со месеци живееле јадосани;*

(3а) *Овој дел му припаѓа на царот,* ***а*** *после се изделува шутот...*

Спротивно на вистинските целни зависносложени, во овие примери дејствата дадени со *да*-конструкцијата се реални и извршени.

б. Пример: ***Доволно*** *си зрел* ***за да сфатиш*** *дека нема семејство без тајна.* Ваквите реченици можеме да ги интерпретираме со последични: ***Доволно*** *си зрел,* ***така што можеш да сфатиш*** *дека нема семејство без тајна.*

в. Пример: ***Премногу*** *си млад* ***за да*** *му* ***судиш*** *на еден татко.* И овие реченици можат да се интерпретираат со последични, но со негација во зависната: ***Премногу*** *си млад,* ***така што не можеш да*** *му* ***судиш*** *на еден татко.*

Сите наведени типови нецелни реченици немаат основа во народниот јазик и за нив можеме да кажеме дека се примени по литературен пат.

### 3.5. **Условни (кондиционални) зависносложени прилошкоопределбени реченици**

**383.** Во рамките на овој тип прилошкоопределбени каузални реченици, дејствата на двете дел-реченици се поставени во однос: услов --- последица. Условот претставува еден вид причина, изразена на специфичен начин. Во врска со поставувањето на условот и на неговата последица разликуваме:

а. случаи кога е условот поставен и не се знае дали ќе се исполни или не, а со него - и неговата последица;

б. случаи кога условот не е исполнет, но сепак се дава неговата последица;

в. случаи на исполнет услов.

Примерите што се вклопуваат во оние под а., претставуваат израз на вистинскиот услов, зашто кога го поставуваме условот, ние не знаеме ништо во врска со неговото исполнување. Во врска со случаите наведени под б., условните реченици од оваа група изразуваат содржини што се спротивни на она што се случило во дејствителноста. Примерите што се вклопуваат во случаите под в. стојат на границата меѓу условните и причинските реченици затоа што исполнет услов всушност претставува причина.

**384.** Во граматиките за различни јазици се прават различни поделби на условните реченици и тоа, главно, со почитување на

состојбите и класификациите карактеристични за некој од класичните јазици: наспрема состојбата во латинската граматика се изделуваат три типа (**реални, потенцијални** и **иреални**), а наспрема грчката - четири (**реални, евентуални, потенцијални** и **иреални**). Треба да се каже дека се овие поделби во наведените јазици базирани на употребата на соодветни сврзници и на специјални глаголски форми. Во македонскиот јазик се изделуваат реченици со **реален** и со **иреален услов**, со тоа што, во рамките на првата група, можеме да изделиме уште и такви што донесуваат **потенцијален** или **можен услов.**

**385. Реалниот услов** е услов што треба да се исполни во сегашноста или во иднината; за неговото исполнување нема пречки, а говорителот не се изјаснува во поглед на неговото извршување: тоа прашање останува отворено. Најчесто, овој услов се изразува со сегашно време во зависната и со: сегашно и идно време, како и со заповеден начин, односно со некој модален глагол (*треба, мора* и сл.) - во главната дел-реченица. Реален услов може да се изрази и со минато време (незасведочено) во зависната, на пример: ***Ако ѝцовисала***, *фрлеѿе ја!*; ***Ако ѓо фаѿиле***, *ќе ѓо заѿвораѿ*. Со минати времиња, вклучувајќи го и минато идно, можеме да изразиме повторливи, хабитуални дејства во минатото. Кога се вакви времиња употребени во условни реченици, добиваме една комбинација од условеност и временска сопоставеност на дејствата (´секогаш кога´), на пример: *Книѓа* ***ако фаѿеше***, *веднаш* ***ќе засѿиеше***. Се разбира, и овде се можни форми за прекажување, при што се задржува хабитуалното значење: *Книѓа* ***ако фаѿел***, *веднаш* ***ќе засѿиел***.

**Речениците со можен услов** ги разгледуваме како подтип реални. Во нив условот исто така се однесува, главно, на сегашноста или на иднината, а разликата е во тоа што не се искажува сигурност, туку само можност за исполнување на условот, како и на неговата последица (***Ако можам, би дошол*** *и јас*).

Со **речениците што содржат иреален услов** се искажува претпоставка за последицата на еден услов за кој се знае дека не е исполнет. Како што кажавме погоре, овде се знае дека во дејствителноста важи или се случило, односно се случува токму спротивното, па на секоја таква реченица можеме да ѝ додадеме уште една, составна реченица, воведена со: *но, ама* и сл., на пример: ***Ако умреше***, *волциѿе* ***ќе нѐ изедеа***. Јасно е дека се случило токму спротивното, па на оваа условна реченица можеме да ѝ додадеме: *...**ама не** умре и волциѿе **не** нѐ изедоа*. Во примери со негирани дејства, при коментарот дејствата се потврдни: ***Да не ѓо сѿоменеше***

*таткo ти,* ***не ќе се сетев...(...но*** *татко ти го* ***спомена*** *и јас* ***се сетив).***

Во најголем број случаи ваквите реченици содржат минато несвршено време од свршени и од несвршени глаголи во зависната и минато-идно време во главната дел-реченица: ***Ако / Да дојдеше, ќе разговаравме.*** Оваа, типична конструкција за изразување иреален услов во нашиот јазик (со исклучок на случаите кога имаме употреба на наведените времиња за означување повторливи дејства), во некои случаи може двојно да се интерпретира, на пример на реченицата: ***Да бев*** *на твое место, ќе ги пофалев учениците,* можни се следните додатоци-коментари: а. ***ама не сум...*** и б: ***ама не бев...***

Воопшто, во условните реченици дејството на главната претставува логична последица на дејството на зависната и тоа без оглед на фактот дали се работи за реален, за можен, или за иреален услов.

Б е л е ш к а: Термините: реален, можен (потенцијален) и иреален/нереален услов, како и тоа што може да се опфати со нив, им даваат повод на некои автори, водејќи сметка за надворешно-јазичната дејствителност, да ги поврзуваат со реалноста/нереалноста на некои дејства, настани, појави и сл. Врз основа на тоа се прави и разлика во рамките на иреалниот услов, па се делат речениците со него на такви што донесуваат дејства што се во согласност со дејствителноста (а што не се извршени, односно условот не е исполнет) и такви што не се во согласност со дејствителноста (не само што не се извршени туку и не можат никогаш да се извршат). Се покажува, меѓутоа, дека ваквата поделба може да биде прилично несигурна; на пример, реченицата: *Ако одиме на Месечината, ќе можеме да ја гледаме Земјата,* пред освојувањето на Месечината ќе беше несогласна со дејствителноста, а сега можеме да ја гледаме како реченица што ни соопштува нешто за можни дејства. Покрај тоа, не треба да се заборави и способноста на говорителите да се изразуваат метафорично, на пример во реченицата: *Сребро и злато ако фатеше, камен и дрво ќе му се стореше,* релацијата меѓу дејствата за кои станува збор е невозможна, несогласна со дејствителноста, но условот е реален. Во примерот: *Да внимавав повеќе, ќе ја научев лекцијата,* станува збор за дејства што се во согласност со дејствителноста, можни во неа, и во позитивна (*Ако внимавам, ќе ја научам лекцијата)* и во негативна насока (*Ако/да внимавав, ќе ја научев лекцијата);* меѓутоа, реченицата таква каква што е - спаѓа во условните со иреален услов затоа што во дејствителноста се случило

токму спротивното од она што се кажува, т.е. можеме да додадеме: *...ама не учев и не ја научив лекцијата.*

Од овие причини не навлегуваме во натамошна поделба во рамките на одделните видови услов.

## Сврзниците во условните зависносложени реченици

**386.** Главно место во групата на условните сврзници во македонскиот јазик му припаѓа на *ако* и тој е единствен сврзник во нашиот јазик чие основно значење е условното. Сврзникот *ако* е карактеристичен за сите функционални стилови. Обичен, неутрален ред на дел-речениците е: зависна --- главна. Обратниот ред се јавува често од стилски причини. *Ако* најчесто стои на прва позиција во зависната дел-реченица. Врската меѓу него и глаголот во лична форма е сосем тесна, особено ако се работи за несвршени форми од свршени глаголи. *Ако* се јавува во примери во кои се изразува реален, можен и иреален услов, дејствата можат да бидат еднократни или повторливи, односно хабитуални, а можеме да сретнеме и примери со надвременска употреба на глаголските времиња и начини. Примери: ***Ако** имаш пари, секој татко те сака;* ***Ако** не отвориш, ќе викам;* ***Ако** не даде, нека си оди со здравје;* ***Ако** имаше пари, ги трошеше безмилосно;* ***Ако** може тоа да го стори, и на двајцата би им олеснило;* ***Ако** се плашев, немаше да дојдам / не ќе дојдев; Тој не би издржал **ако** не се случеше токму така.*

Во главната дел-реченица, во корелација со *ако* може да се јави показниот заменски прилог *тогаш.*

Не е обично за нашиот (современ) јазик врзувањето на *ако* со можен начин (*ако би*), а уште помалку - со партикулата *ќе* (*ако ќе).*

Условното *ако* нема самостоен акцент; *ако* со акцент сѐ среќава во допусни зависносложени реченици карактеристични за народниот јазик: *И тој од збор разбира, **áко** е големција.*

**387.** Партикулата-сврзник *да* се јавува, меѓу другото, и во условните зависносложени реченици. Може да изразува реален услов и тоа пред сѐ со сегашно време од свршени глаголи во зависната: ***Да посакам**, за гуша ќе се фатат!* Меѓутоа, *да* во условните реченици се употребува најчесто за изразување иреален услов и во тие рамки најчесто со минато несвршено во зависната и минато-идно во главната: ***Да учев, ќе научев.***

*Да* заедно со предлогот *без:* ***без да***, може да се јави во условни реченици - варијанти на оние со *ако не*, на пример: *Нема да постигнеш успех* ***без да вложиш*** *голем труд* (в.т. 398).

**388.** Партикулата *ли* може да се јави во зависната дел-реченица на една условна зависносложена и со неа се изразува реален услов: *Ќе им ја одземеме* ***ли*** *душата на зборовите, тие не се ништо!* Како неправилни се сметаат примерите од типот: ***Забележиш ли*** *следење, ликвидирај го младичот!* Грешката овде се состои во тоа што партикулата *ли* не може да се јави со несвршени форми од свршени глаголи, како што можат *ако* или *да*, па примерот треба да гласи или: ***Ќе забележиш ли*** *следење...*, или пак: ***Забележа ли*** *следење...*

**389.** Временските сврзувачки средства *кога* и *штом* можат да се јават во реченици со кои се изразува исполнет услов: ***Кога/ Штом*** *е така, нека си оди!* (в. т. 370 б.). Покрај ова, *кога* со можен начин и во зависната и во главната дел-реченица може да изрази и можен и иреален услов: ***Кога би*** *ме* ***оставиле*** *јас да се расправам со тебе, брзо* ***би било*** *сè готово;* ***Кога би дошол, би зборувале*** *за ова.* Многу често, на прашањето дали се работи за можен или за иреален услов одговор можеме да најдеме само во контекстот. Оваа конструкција е преземена од српскиот односно од хрватскиот јазик.

**390.** Како што кажавме (в. т. 352), со релативните реченици во чии рамки е зависната во препозиција, можеме да изразиме однос услов -- последица, на пример: ***Кој се лути****, сам нека се собуе* (= ´Ако се лути некој, сам нека се собуе´).

**391.** Во поново време, сведоци сме на појавата на прилогот *доколку* и *до колку* на местото на сврзникот *ако:* ***Доколку*** *владата планира проширување на војната, таа е должна да го консултира Конгресот;* ***Доколку*** *тие и натаму останат отворени, се заканува опасност од нивно зголемување;* ***До колку*** *ваквата политика стане практика, тогаш и трговијата ќе поведе сметка за снабдувањето* итн.

Ова поново сврзувачко средство е познато во соседните словенски јазици, а кај нас се среќава, главно, во јазикот на печатот и на науката. Инаку, во сите наведени примери, а и воопшто, секое *доколку* (во врска со кое не е стабилизиран ни акцентот) може да се замени со *ако.* Патем да спомeнеме дека во трите наведени примери треба да се интервенира и во поглед на зборoредот во зависната дел-реченица: меѓу сврзникот и личноглаголската форма треба да се постигне најтесна врска.

**392.** На крајот, ќе ги наведеме следните три реченици:

а. *Ние нема да соработуваме со вас* ***под услови што*** *ќе ни ги диктирате вие.*

б. *Ќе соработуваме со вас* ***под услов да*** *се постигнува договор за секоја пратка.*

в. *Ќе соработуваме со вас* ***ако се постигнува*** *договор за секоја пратка.*

Реченицата под а. е релативна, реченицата под б. - декларативна, а таа под в. -- условна зависносложена.

*Ако*-реченици без условно-последичен однос меѓу дел-речениците

**393.** Секоја сложена реченица со сврзникот *ако* не мора автоматски да се вклучи во вистинските условни реченици, т.е. меѓу дел-речениците што ја прават не мора да има условно-последичен однос. Во рамките на точка 338. наведовме еден пример на сложена реченица со *ако* наспрема која можеме да составиме реченица со сврзникот *а* како изразувач на односот на сопоставување, на пример: *Ако е Марко мајстор, Иван е помајстор* (= 'Марко е мајстор, а Иван - помајстор', но и: 'Марко е мајстор, но Иван - помајстор'). Како што се гледа од можните интерпретации на примерот, овде лесно се преминува од сопоставување кон противставување. Еве уште еден пример: *Ако имавме загуби во минатото, оваа година постигнуваме успеси.* Оваа реченица може да се интерпретира како спротивна независносложена во чии рамки се дава компензација во втората дел-реченица наспрема првата: 'Навистина имавме загуби во минатото, но оваа година постигнуваме успеси.'

## 3.6. **Допусни (концесивни) зависносложени прилошкоопределбени реченици**

**394.** Допусните прилошкоопределбени реченици имаат допирни точки од една страна со спротивните независносложени, а од друга - со условните зависносложени. Со условните врската се согледува преку фактот дека во зависната се дава неопходниот услов за вршење на дејството во главната дел-реченица. Со спротивните реченици допирните точки се гледаат во фактот штò и покрај неопходниот услов, се извршува дејство спротивно на логичната

последица од условот, т.е. двете дејства се наоѓаат во логички спротивен однос.

**395.** Допусните зависносложени реченици располагаат со зависна дел-реченица што претставува соодветна предикативна прилошка определба, а во зависност од карактерот на условот и на сврзувачките средства, ги делиме на два подтипа:

1. *иако*-допусни,
2. *и да*- допусни.

Кај *иако*-допусните условот е исполнет; кај *и да*-допусните не се знае дали е исполнет или не, но во секој случај главната носи дејство спротивно од неговата (на условот) логична последица.

## *Иако*-допусни реченици

**396.** За стандардниот јазик како најкарактеристичен се јавува сврзникот *иако*. Редот на дел-речениците е слободен: ***Иако*** *е човечкото срце затворено со густ превез, ништо во него не останува вечно; Синот не дојде* ***иако*** *заштитницата дојде.*

Како во ретко кој тип зависносложени реченици овде среќаваме низа сложени сврзници и сврзнички состави: *макар што; и покрај тоа што; при сè што; без разлика на тоа што; без оглед на тоа што; независно од тоа што* итн. Присуството на *тоа* (кое може да биде заменето со именката *факт*), како и на *што,* укажува на блискоста на некои од овие реченици и со декларативните.

Примери: ***Макар што*** *знаев дека добро ќе го поминеме овој ден, не мислев дека ќе ја видам ваква; Не отиде да земе книга од библиотеката,* ***макар што*** *долго време се решаваше;* ***При сè што*** *немам големо искуство со луѓето, јас мислам дека првата форма во која Ве видов е онаа вистинската;* ***И покрај тоа што*** *чекаа дожд, селаните во себе посакуваа да потрае сушата.*

Како можна варијанта на допусни реченици со *иако не,* можеме да ги сметаме речениците со *без да* претставени со примерот: *Успеа* ***без да*** *вложи многу труд* (в. т. 398.).

За народниот јазик е карактеристична употребата на сврзникот *ако* како допусен и со свој акцент (в. т. 366.): *Нејќам да го видам - áко е дојден!*

Во последно време, во разговорниот јазик се јавува сврзникот *мада*, преземен од српскиот, односно од хрватскиот јазик.

Кај *иако*-допусните, во рамките на главната може да се јави партикулата *сепак,* со која се повторува и се потцртува допусната нијанса на односот меѓу двете дејства. Така, наспрема реченицата:

- ***Иако*** *читаше внимателно,* ***сепак*** *не разбра ништо,*

можеме да наведеме две варијанти на сложени реченици:

(1) ***Иако*** *читаше внимателно, не разбра ништо* (допусна);

(2) *Читаше внимателно,* ***но сепак*** *не разбра ништо* (спротивна).

Примерот под (2) покажува дека *сепак* не е доволно да ги сврзе дел-речениците, што е и природно, бидејќи не е сврзник. Првобитната варијанта (онаа со *иако --- сепак*) ја земаме како пример за редунданција (в.т. 12.).

Во согласност со горното, уште помалку прифатливи се примерите од типот: ***Иако*** *се блиски,* ***но сепак*** *се разликуваат.*

## *И да*-допусни реченици

**397.** Овие реченици можеме да ги наречеме и условно-допусни. Овде се среќаваат условните сврзници како: *да* и *ако* со *и* употребено како партикула, како и со партикулата *дури: (дури) и да; (дури) и ако*, на пример: ***И да*** *паднеш, не е опасно;* ***Дури и да*** *не те поздрави, немој да се лутиш!*

Освен тоа, во зависната дел-реченица можеме да ги сретнеме сите неопределени заменски зборови со *и да:*

*Кој и да дојде,*
*Што и да му рече,*
*Колку и да му се налути,* - *тој ќе остане на своето.*
*Како и да го навреди,*
*Каде и да го повикаат,*
*Каков и да е нивниот став,*

Неопределеноста може да се изрази и на други начини:

- *сеедно кој, што, колку...*
- *кој сака, што сака, кога сака...*

Во рамките на зависната дел-реченица можат да се јават и поголем број изрази од типот: *сакал - не сакал, одел - не одел, видел - не видел* и сл., на пример: *Сакал - не сакал, ќе оди.*

### 3.7. **Начински (модални) прилошкоопределбени зависносложени реченици**

**398.** На прво место во врска со овој тип зависносложени ќе ги споменеме релативните реченици со *како шшо* (в. т. 357.): *Пишува шака* ***како шшо*** *чувсшвува.* Факт е дека ваквите реченици наполно се вклопуваат во карактеристиките на релативните реченици, а пред сè во групата на споредбените, па затоа и ги разгледуваме со нив.

*Како,* вторичен начински предлог, може да се јави и со *да*-конструкцијата, односно паралелно може да воведува прилошка определба за начин, од една страна, но и прилошкоопределбена реченица - од друга: *Одеше* ***како сшарец;*** *Одеше* ***како да е сшарец, како да носи голем шовар на плеќише.***

Одделно внимание привлекуваат начинските реченици во кои *да*-конструкцијата се јавува со предлогот *без.* Всушност, составот *без да* може да се јави во реченици што можат да добијат различни интерпретации. Така, реченицата: ***Без да сака,*** *го навреди,* можеме да ја сметаме за начинска, но исто така и за допусна (в. т. 396.). Реченицата: ***Без да поднесеше пријава,*** *не можеше да бараше пошшайка,* претставува пример за условна реченица наспрема *ако не* (в.т.387.). На крајот, има и такви реченици со *без да* што можеме да ги интерпретираме како составни независносложени, на пример: *Тој го разгледува делошо во ошшши цршши* ***без да се задржува*** *на йодробносши од сижешо.*

Специфичноста на сите овие реченици се состои во присуството на предлогот *без,* кој во составот со *да* го внесува своето значење и со тоа ѝ става печат на целата дел-реченица.

# СИНТАКСИЧКА СИНОНИМИЈА, ХОМОНИМИЈА И ПАРОНИМИЈА

**399.** Одејќи од формата кон значењето, како што се прави во рамките на класификацијата на сложените реченици спроведена овде, можеме да дојдеме до извесни заклучоци во врска со одделни синтаксички појави, меѓу кои, на прво место ќе ја споменеме **синтаксичката синонимија,** односно појавата на блискозначност што се забележува меѓу одделни типови сложени реченици, но и меѓу сложените реченици од една и реченици со едно предикативно јадро - од друга страна. Во рамките на точките 321. и 322., но и во неколку други - стана збор за некои примери на блискозначност, а овде ќе се задржиме уште еднаш на причинско--последичниот однос меѓу две дејства и на начините на нивно изразување: овој однос може, освен со **причински** и со **последични** зависносложени реченици, со голема прецизност да се изрази и со **декларативни** и со **релативни** зависносложени реченици, или наспрема: *затоа што...* --- *од причина што* (декларативна) и *поради што / коешто* (релативно надоврзување).

**400.** Втора појава врзана за ваквиот начин на гледање на сложената реченица е **синтаксичката хомонимија**, или можеби подобро: двозначноста на одделни конструкции. За илустрација овде ќе наведеме два примера од условните зависносложени реченици, и тоа:

- примерите со можен начин во двете дел-реченици: *кога би...* --- *би...* (в. т. 389.), во врска со кои само врз основа на контекстот или на конситуацијата можеме да заклучиме дали станува збор за иреален или за можен услов;

- речениците со *ако*+минато определено несвршено време --- минато-идно време; во нив, ако се споменатите глаголски времиња употребени за означување повторливи, хабитуални дејства, условот ќе биде реален, а кога не се така употребени, односно кога означуваат неизвршени дејства (а тоа е најчесто, т.е. типично за нивната употреба во условните реченици), реченицата изразува иреален услов(в.т.385.), на пример: *Ако дојдеше, ќе си поминевме убаво* (иреален услов), наспрема: *Секој празник нè посетуваше: ако се загледаше во телевизорот, веднаш ќе разберевме дека не е расположен* (реален услов, повторливи дејства).

**401.** На крајот, треба да се каже дека има елементи што ни даваат за право да зборуваме и за т.н. **синтаксичка паронимија**, т.е. за сложени реченици што само навидум припаѓаат на определен тип и покрај присуството на некој типичен сврзник во нив. Најкарактеристични се овде *ако*-речениците без условно-последичен однос меѓу дејствата (в. т. 393.), како:

- ***Ако реков - не пресеков;***

или:

- ***Ако*** *во досегашниов период* ***не се кажало*** *ни збор за ова, тогаш во последниве два месеци конечно* ***беа ставени*** *на дневен ред и работата на претседателството и дејноста на претседателот.*

Она што ги прави синтаксички пароними ваквите реченици наспрема вистинските условни, од една страна е присуството на сврзникот *ако,* а од друга - личноглаголските форми, кои, такви какви што се - не се можни во условни реченици во македонскиот јазик.

Литература:

- В. Барнетова и др. (1979)
- Ј. Бауер, М. Грепл (1968)
- Е. А. Бризгунова и др. (1980)
- И. Глигоров (1975)
- Зб. Голомб (1984)
- М. Гроховски и др. (1984)
- Фр. Данеш и др. (1987)
- М. Ивиќ (1983)
- Бл. Конески (1966)
- К. Конески (1990)
- Бл. Корубин (1990)
- Р. Куирк и др. (1986)
- Џ. Лајонс (1977), (1979)
- Х. Лант (1952)
- Ј. Оравец, Е. Бајзикова (1986)
- А.М. Пешковски (1956)
- К. Полањски (1967)
- И. Прањковиќ (1987)
- Л. Тениер (1966)
- Ж. Цветковски (1981)

# ОСНОВИ НА СИНТАКСАТА НА ВРЗАНИОТ ТЕКСТ

**402.** Како што е познато, во јазикот терминот **текст** се употребува во врска со која било низа од зборови (изговорени или напишани), низа што прави целина. Обично, лесно можеме да утврдиме дали се работи за збир од реченици (или од зборови, зборoформи) што немаат особена врска меѓу себе или за целина, т.е. за т.н. **врзан текст** (в. т. 127.), па според тоа можеме да претпоставиме дека има објективни фактори што придонесуваат за оформување на еден таков текст.

Врзаниот текст претставува единица на јазикот во дејство и не можеме за него да кажеме дека е синтаксичка единица од типот на реченицата или на дел-реченицата. Освен тоа, не може да се дефинира ни преку должината.

**403.** Од различните гледања и толкувања на врзаниот текст, најсоодветно се чини тоа што препорачува на него да се гледа како на семантичка целина, целина што не е дефинирана преку формата туку преку значењето, макар што е реализирана со реченици. Во рамките на врзаниот текст се среќаваме со врски воспоставени меѓу одделни негови делови што се наоѓаат во извесни односи, на пример:

а. *Во саботата добив* ***една книга. Ја*** *прочитав веднаш. Ти* ***ја*** *препорачувам.*

Горниот врзан текст може да гласи и:

б. *Во саботата добив* ***една книга. Книгата ја*** *прочитав веднаш. Ти* ***ја*** *препорачувам (****оваа книга****).*

Меѓу *една книга* и кратките личнозаменски форми во текстот а. имаме врски што спаѓаат во (ко)референцијалното поврзување на деловите на текстот (овде, заменските форми се анафорски употребени). Во текстот б. имаме малку поинаков вид поврзување - со повторување на именката и со анафорска употреба на членот *-от*.

# СРЕДСТВА ЗА ПОВРЗУВАЊЕ ВО РАМКИТЕ НА ТЕКСТОТ

**404. Поврзувањето** односно **кохезијата,** му припаѓа на јазичниот систем затоа што се служи со негови средства, каква што е референцијата, на пример. Средствата со кои се постигнува поврзување ги наоѓаме во граматиката и во речникот на даден јазик, па можеме да зборуваме за **граматичко поврзување** (на пример: референцијата) и **лексичко поврзување** во текстот.

Кога зборуваме за врзаниот текст, најчесто мислиме на целини составени од повеќе од една реченица, но постојат и текстови што се сведуваат на една реченица, или пак - на реченичен еквивалент: ситуациите во кои се јавуваат придонесуваат тие да се прифатат како самостојни, комплетни соопштенија, на пример:

- *Новинарството ни е малолетно: весниците се полни со иницијали.*

- *Забрането пиење.*

Врските што се воспоставуваат и се сигнализираат во рамките на текстот можеме да ги забележиме и во рамките на една реченица, на пример:

- *Ако* ***го*** *видиш* ***Марко,*** *немој да* ***му*** *кажеш дека сум ти кажал за* ***неговата*** *несреќа.*

Тоа значи дека средствата со кои постигнуваме поврзување меѓу неколку (или поголем број) реченици не се ограничени само на создавањето врзан текст, но треба да се каже дека во реченицата постојат извесни построги ограничувања, на кои нема да се задржуваме, но ќе ги илустрираме со еден пример:

- ***Марко*** *влезе* ***во Марковата соба*** *и го отвори прозорецот* ***од Марковата соба.***

Во вакви случаи, кога се работи за идентичност на лицето, употребуваме соодветни заменски придавки, а кога е наполно јасно за што станува збор, испуштаме некои делови:

- ***Марко*** *влезе* ***во својата соба*** *и го отвори прозорецот.*

**405.** Кои елементи или фактори влијаат на (начинот на) создавањето на еден врзан текст? Овде, секако, можеме да наброиме повеќе: прво, важна е комплетната ситуација во која функционира текстот, целта на говорителот или пишувачот, односно испраќачот на пораката - текст, како и темата на која се однесува тој. Важен е и односот меѓу испраќачот и примачот, стилот за кој се определува тој што го создава текстот итн. итн.

**Поврзувањето (кохезијата) во текстот** се постигнува (Холидеј-Хасан, 1984) со:

- **референција (упатување, посочување во текстот)**;
- **супституција (заменување)** и **елипса (испуштање)**;
- **конјункција (поврзување со граматички средства)**;
- **лексичко поврзување**.

## Референција

**406.** Референцијата е овде сфатена како однос меѓу два елемента (од врзаниот текст) во кој едниот од елементите се идентификува само преку другиот. Според тоа, меѓу нив е воспоставена кореферентна врска. Овде се среќаваме со различните случаи на анафорска и катафорска употреба на заменските зборови, почнувајќи од личните заменки, вклучувајќи ги присвојните заменски придавки и завршувајќи со показните заменски зборови и со членските морфеми, значи; овде зборуваме пред сè за внатрешнојазична референција, или за ендофора, макар што е јасно дека неа не можеме строго да ја одделиме од егзофората. Наведуваме неколку примери:

(1) *Во писмото што го оставил* ***Марко*** *пишувало: "****Јас*** *веќе не можам да издржам!"*

(2) ***Марко*** *веќе подолго време беше во криза.* ***Тој*** *и* ***неговите*** *драмски текстови прилично брзо ја загубија популарноста.*

(3) ***Ти секогаш ми помагаш. Тоа*** *не можам да* ***го*** *заборавам.*

(4) *Пред вратата шеткаше* ***еден човек. Човекот / Тој*** *беше многу вознемирен.*

**407.** Покрај наведените видови, се разликува и т.н. **споредбена референција,** која е индиректна и се однесува на идентичноста или сличноста, како и на разликите меѓу два елемента во текстот. Споредбата, како средство за поврзување во текстот може да биде:

а. **општа** или **споредба во поширока смисла,** со која се утврдува: еднаквост или идентичност, сличност и - разлика;

б. **споредба врз основа на количество или качество.**

Општата споредба се врши со помош на определена група придавки и прилози (*ист, еднаков, идентичен; исто, еднакво, идентично; сличен; слично; друг, различен, инаков; различно, поинаку*). Некои од овие придавки можат да внесат разлика во значењето на именската група, во зависност од своето место во неа, на пример:

а. ***истите*** *три книги;*

б. *три(те)* ***исти*** *книги.*

Во примерот под б. придавката *ист* има атрибутивна функција (значење: книгите се еднакви меѓу себе). Во примерот под а. придавката *ист* (со членот) има анафорска функција, а книгите не мораат да бидат еднакви меѓу себе. Прилозите или соодветните именски групи со такво значење, вршат функции на прилошки определби (*Тие се однесуваат* ***исто / на ист начин***).

Споредбата врз основа на количество или качество се изразува со придавки или со прилози, кои функционираат во согласност со своите морфосинтаксички карактеристики, на пример: ***повеќе*** *работи;* ***подобра*** *книга;* ***подобро*** *опремена книга;* ***подобро*** *се однесува* итн.

Како и другите видови референција, споредбата може да биде анафорска, катафорска или надворешнојазична. На пример, ако речеме:

- *Сакам да зборувам* ***со некој друг,***

значењето може да биде: ´не со Вас´, или: ´не со овие лица / не со ова лице´ (значи, имаме надворешнојазична референција).

Меѓутоа, ако е горната реченица реплика на претходна, која би можела да гласи:

- *И* ***Марко*** *е овде и сака да зборува со тебе,*

тогаш именската група *со некој друг* има анафорска функција.

Од друга страна, пак, во реченицата:

- *Сакам да зворувам* ***со некој друг*** *а не со овој пред мене,*

имаме пример за катафорска функција на општата споредба.

